Лилјана Минова-Ѓуркова

# СТИЛИСТИКА
## НА СОВРЕМЕНИОТ МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК



## *ПРЕДГОВОР*

*Во оваа книга вклучив извесен број прикази на дела од автори што создавале во различни периоди и во различни средини. Целта ми беше да ги заинтересирам читателите за непосредно запознавање со овие текстови. Покрај тоа, за да се изгради сопствен пристап, сопствен метод, подобро е да не се тргнува од почеток, туку да се имаат предвид различните сознанија и ставови, кои се, често, противставени.*

*Во книгата вклучив и цитати со одделни искажувања, зашто цитатот најдобро го покажува стилот на авторот.*

*Се разбира, книгава содржи и мои сознанија до кои сум дошла со проучувањето на македонскиот јазик, како и лични ставови за определени прашања, не само од областа на јазикот. Се надевам дека и на тие читатели што нема да се согласат со мене, како и на тие што ќе се согласат, книгава ќе им помогне да изградат сопствени ставови.*

*На крајот, во книгава има места со отворени прашања. Не може да се реши сè. Можеби науката ќе одговори на нив, а практиката ќе ги потврди или ќе ги демантира нејзините решенија.*

*Им изразувам благодарност на рецензентите за полезните совети и на издавачот – за бескрајната трпеливост.*

*Лилјана Минова-Ѓуркова*

# СТИЛИСТИКАТА И НЕЈЗИНИОТ ПРЕДМЕТ



## СТИЛИСТИКА

**Стилистиката е наука што ги проучува изразните средства и можности на јазикот, како и нивната реализација во говорот.**

**Изразните средства и можности** на јазикот се разгледуваат на сите рамништа: фонетско-фонолошко, морфолошко, зборообразувачко, лексичко, синтаксичко и, што е најважно – на рамништето на врзаниот текст, сфатен како единица на говорот во која можеме најлесно да ги определиме карактеристиките на основниот предмет на стилистиката – стилот.

**Реализацијата на изразните можности на јазикот** може да се јави во две форми: говорена и пишувана, со различни особености. Меѓутоа, резултатот од реализацијата (врзаниот текст – говорен или пишуван) зависи не само од јазикот, од богатството на неговите изразни средства и можности туку и од авторот на текстот, од неговите познавања на јазикот, од ситуацијата на општењето, од целта што си ја поставил авторот, како и од низа надворешнојазични фактори-условувачи на видот на општењето, при што треба да се води сметка и за тоа дека ситуациите во кои доаѓа до општење се во голема мера типизирани.

Прегледот на изразните средства и можности на јазикот создава услови за појава на **објективна или надиндивидуална стилистика** (која ќе се занимава со т.н. општи стилови), а реализацијата на говорот, карактеристична одделно за секоја единка што зборува на некој јазик – создава услови за еден пристап што може да се нарече **субјективна или индивиду-**

**ална стилистика** (чиј предмет на интересирање ќе биде индивидуалниот стил).

За стилистиката, сфатена во смисла на горната дефиниција, се употребуваат неколку термини: **стилистика на јазикот, лингвистичка (јазична) стилистика, лингвостилистика, стилолингвистика**. Некои автори прават разлика меѓу оваа и т.н. литературна стилистика, но има и автори што признаваат постоење само на една стилистика, која може да ги покрие и проучувањата специфични за делата од областа на уметничката литература.

Од наведената дефиниција на стилистиката произлегува дека таа ги користи сознанијата од науката за јазикот: фонетиката, фонологијата, морфологијата, зборообразувањето, лексикологијата, синтаксата, како и од текстлингвистиката, но исто така и проучувањата од областа на социолингвистиката, психолингвистиката и прагмалингвистиката, како и социолошките и психолошките проучувања сврзани и со јазикот. Покрај тоа, во пронаоѓањето на особеностите на уметничката литература, на стилистиката можат да ѝ бидат од полза достигањата од областа на литературната наука и на литературната историја.

Во врска со горново, а врз основа на различните пристапи кон стилот, се јавија различни стилистички правци.

Статус на наука стилистиката добива на преминот меѓу 19 и 20 век, пред сè со делото на Шарл Бали.

Минатиот (дваесеттиот) век, во областа на хуманистичките науки, според Ст. Гајда (2001:15-22), беше обележен со два пристапа: структуралистички и комуникациски (со премин од едниот кон другиот во седумдесеттите години). Структуралистичкиот пристап (во областа на лингвистиката) се карактеризира со разгледување на јазикот како самостоен систем од знаци со определени карактеристики. Комуникацискиот пристап гледа на јазикот како на човекова дејност, а таа дејност зависи од повеќе фактори: психички, општествени, културни, ситуациски и др.

Стилистиката е наука што ја проучува човековата текстовна активност и мора да ги вклучи сите аспекти на таа активност. Тие аспекти се проучувани од различни дисциплини и стилистиката треба да ги земе предвид нивните сознанија и резултатите од нивните испитувања. Според тоа, стилистиката можеме да ја окарактеризираме како трансдисциплина (Ст. Гајда 1992:7-10). Трансдисциплинарноста на стилистиката треба да се изразува прво преку почитување на независноста на секоја научна дисциплина поврзана со човековите активности, а пред сè – со науката за ја-

зикот. Стилистиката ги употребува теориските и практичните достигнувања на овие научни дисциплини за да ги интегрира во она што го нарекуваме стил. Истовремено, како специфична макродисциплина, стилистиката ги обезбедува другите дисциплини со општи концепции, поими, методи.

Од сето ова може да се заклучи дека кога зборуваме за стилистиката, зборуваме за една сложена и разнородна наука, за наука што овозможува на стилот да му се пристапи од различни страни.

Меѓу другото, стилистиката можеме да ја окарактеризираме (така да се каже однадвор) врз основа на промените во времето или врз основа на состојбите во рамките на еден јазик или на повеќе јазици.

Така, **синхрониската стилистика** ја анализира состојбата во поглед на стилот во определена фаза од развитокот на јазикот, што е во тесна врска со: општествените, културните и другите услови (како што е прашањето за вкусот, на пример), како и со состојбите во самиот јазик. Синхрониската стилистика може да биде теориска, практична и нормативна.

Наспрема синхрониската стои **дијахрониската (историска) стилистика**, која има задача да го проучува менувањето на стилот во различните фази од развитокот на јазикот. Таа мора да се потпре на споредби: или со современата состојба, или пак со определени фази.

**Споредбената стилистика**, пак, има за цел споредба на одделни фази, потоа може да се врши споредба меѓу општи и индивидуални стилови во рамките на еден јазик, како и споредба на стилските карактеристики во различни јазици.

## КОН ОПРЕДЕЛУВАЊЕТО НА ПОИМОТ *СТИЛ*

Основното значење на зборот **стил** го наоѓаме во латинскиот јазик, во кој stilus значи средство за пишување, стапче чиј еден крај бил наострен за да може да се пишува на восочни таблички, а другиот крај бил плоскат – за да може да се замачка (т.е. да се избрише) напишаното. Во латинскиот јазик овој збор се употребувал во три значења: како вежбање во пишувањето составни, како начин на пишување и, општо, како начин на зборување и на пишување.

Во секојдневното општење зборуваме за стил на облекување или за стил на однесување, за стил на пеење или воопшто: музицирање, за стил во спортовите и сл. Во вакви случаи најчесто мислиме на начинот на кој

се облекува или се однесува некое лице, како и на начинот на кој пее некој пејач или пак свири некој музичар, мислиме на начинот на кој учествува во својата дисцилнина некој спортист. Ако прифатиме да гледаме на стилот како на начин на создавање или на изведба, а тој начин е избран меѓу повеќе начини на создавање или на изведба (што ни стојат на располагање), можеме да пронајдеме стил во сите манифестации на човековото дејствување: ракопис, раководење, воспитување, возење автомобил и сл., а тоа уште повеќе важи за креативните дејности воопшто и пред сѐ за оние од областа на уметностите. Стилот е поврзан со времето во кое се јавува (романтизам, барок, преродба), потоа со местото (сфатено пошироко или потесно), а се врзува и за имињата на одделни творци (на пример: стилот на Петар Мазев, прифатен од неговите студенти) итн.

Покрај ова, во секојдневното општење можеме да ги слушнеме и речениците: *Тој има стил*, наспрема: *Овој нема стил.* Во вакви случаи, употребата на поимот *стил* претставува средство со кое даваме позитивна или негативна оцена на некого.

За стилистиката поимот стил е клучен проблем. Постојат голем број дефиниции на стилот, што доведува и до тоа одделни специјалисти да се откажат од овој поим. Сепак, може да се каже дека токму богатството од дефиниции укажува на многузначноста на овој термин и претставува знак за тоа дека различните проучувачи му пристапувале од различни страни.

Во рамките на почетоците на интересирањето за стилот, се разликуваат следниве пристапи (М. Јелинек 1992:18):

– **нормативен**, според кој добриот стил лежи во добриот распоред на содржината на текстот. Овој пристап се должи на монистичкото сфаќање на Платон за односот меѓу содржината и формата.

– **дескриптивен**, во чии рамки се врши опис на индивидуални текстови што можат да служат за пример за добро изразување, како што се прави во *Реториката* на Аристотел.

– **аналитичкиот** пристап води сметка за тоа со кои средства може да се постигне комуникативната цел, па во врска со тоа се развива теоријата за фигурите (тропите и схемите).

– **типолошкиот** пристап доведува до разликувањето на познатите три стила: возвишен (висок), умерен (среден) и едноставен (низок). Секој од нив располага со сопствена тема, со сопствени ликови и со сопствен избор на јазични средства.

За илустрација на разликите во третирањето на поимот стил го наведуваме искажувањето на М. Ж. Чаркиќ (1996: 333-334), кој дава концизен преглед на начините на гледање на стилот кај различни автори во различни периоди. Според авторот, за Платон стилот бил особеност или квалитет поседуван од едно дело, а отсутен во друго; за Аристотел стилот бил основна идеја што ги обележувала различните карактеристики на делото; за Цицерон / Кикеро(н) – подобар начин на зборување; за Бифон – самиот човек; за Стендал – целосниот ефект што го предизвикува мислата; за Флобер – начин на гледање на работите; за Бали – афективен додаток на интелектуалната информација; за Јакобсон – изневерување на очекувањето; за Марузо – избор меѓу повеќе средства што му ги дава на располагање јазикот на говорното лице; за Шпицер – израз на писателовата индивидуалност; за Мистрик – начин на изразување во која било област; за Виноградов – систем од изразни средства организиран за определена цел; за Кожина стилот е функционален стил итн.

Од своја страна, М. Јелинек (1992: 18-23) врши групирање на дефинициите за стилот врз основа на блискоста во основните поставки. Авторот изделил десет групи дефиниции чиј предмет е стилот и стилистиката, и тоа:

1. Во првата група ги вклучува дефинициите што го определуваат стилот како **индивидуална употреба на јазикот**, употреба условена од психичката индивидуалност на авторите. Така, според К. Фослер, стилот е индивидуална употреба на јазикот за разлика од општата. Овде спаѓа и општопознатата дефиниција за стилот од Ж. Бифон: *Стилот е самиот човек.* Л. Шпицер, пак, го дефинира стилот како сума од исклучоци од „нормалната употреба на јазикот", како сума условена од „душевна возбуда". Х. Гертнер го дефинира „јазичниот стил" како сума од сите особености на индивидуалниот јазичен систем со кои се разликува тој од другите исторедни системи.

Вакви дефиниции за стилот, според М. Јелинек, се среќаваат и во најново време.

2. Во втората група дефиниции спаѓаат оние што го третираат стилот како **индивидуализирачка или сингуларизирачка организација на исказот**, сепак упатувајќи на фактот дека индивидуализацијата се случува во границите определени со општата комуникативна функција на говорот. Станува збор за начинот на гледање на членовите на прашкиот круг. Овде се наведуваат две дефиниции за стилот од Б. Хавранек, и тоа: (1) *Стилот е начин на употреба (избор, селекција) на јазични средства во*

*определени јазични пројави како во согласност со конкретна цел, форма и ситуација така и во согласност со индивидуалната насоченост (емотивна, естетска) на зборувачот или на писателот.* (2) *Стилот е сингуларизирачка организација на јазичниот израз земен во целост.* Дефиницијата на К. Хаусенблас, според М. Јелинек, ја надминува едностраноста на горенаведените дефиниции. Таа гласи: *Јазичниот стил е карактеристичен и единствен принцип на организација на јазичните изрази, принцип што се пројавува на сите рамништа: во изборот, во организацијата и во евентуалното приспособување на јазичните средства.*

3. Во третата група се вклучуваат релативно ретките дефиниции според кои се признаваат само **општите стилови**. Така, Г. О. Винокур нагласува: *Стилистиката може да биде лингвистичка дисциплина само под услов да ги има за свој предмет тие форми на употреба на јазикот што се јавуваат навистина како колективни.* Со слично елиминирање на индивидуалниот стил се јавува и Џ. Гринберг, кој вели: *Ќе го дефинираме стилот како сума од карактеристики со кои ги разликуваме членовите од една поткласа од членовите на друга поткласа, при што сите се членови на една општа класа.*

4. Често се среќаваат дефиниции што го карактеризираат стилот како **начин на употреба на јазичните средства за определена цел.** Според А. М. Пешковски, стилот претставува употреба на јазичните средства за специјални цели, дополнителни во однос на основната цел на секое зборување – искажувањето мисли. Слична е дефиницијата на В. Матезиус, според која стилот е начин на кој се употребени или обично се употребуваат одделни јазични средства – со определена, конкретна цел.

Кон овие дефиниции се приклучуваат и оние во кои се третира стилот како **сума од јазични навики**, како што се искажуваат Д. Кристал и Д. Дејви.

5. Во рамките на одделна група дефиниции се гледа на стилот како на **квалитет или аспект на говорот односно на исказот.** Како карактеристична овде се наведува дефиницијата на Ж. Марузо: *...јазикот можеме да го дефинираме како сума од изразни средства со кои располагаме во оформувањето на исказот, а стилот (можеме да го дефинираме) како аспект (вид, форма) и како квалитет, кои претставуваат резултат од изборот меѓу тие изразни средства.* П. Гиро, под влијание на Марузо, го дефинира стилот на следниов начин: *Стилот е форма на исказот што претставува резултат на изборот на изразните средства, а тој избор*

*е определен од природата и од намерите на говорното лице или на писателот.*

6. Во една група дефиниции стилот се изедначува со **изборот на изразните средства** и тоа најчесто со **резултатот од тој избор**, а не со процесот на избирање. Дефинициите од овој вид се среќаваат кај голем број теоретичари на стилот, а со најголема изразност ова сфаќање е застапено кај А. Мекинтош, кој гледа на стилот како на прашање на избор на изразни средства, а во изборот се пројавува јазичното однесување на создавачот на текстот.

7. Прилично чести се дефинициите во кои се определува стилот како **резултат, последица на односот меѓу изразните средства и искажаната содржина**. Ваквите дефиниции се потпираат на фактот дека основната комуникативна намера на авторот (или на говорното лице) може да биде реализирана со употреба на множество јазични средства (од кои се прави избор). Како претставници на ваквото гледање на стилот М. Јелинек ги наведува: С. Шобер, А. В. Федоров, Џ. Б. Керол, Г. В. Колшански.

8. Голем број приврзаници има дефиницијата во која се третира стилот како **начин на изразување чувствени – или пошироко – експресивни вредности.** Основоположник на овој пристап е Ш. Бали, кој на почетокот тврди: *Стилистиката ги проучува изразните факти на организираниот јазик од гледна точка на нивната афективна содржина, а тоа значи дека го проучува изразувањето на експресивноста со јазикот, како и дејствувањето на јазикот врз чувственоста.* Како последица на критиките, Ш. Бали ја поправа својата дефиниција нагласувајќи дека стилистиката не може да го проучува афективниот говор изолирано од интелектуалниот. Според М. Јелинек, Ш. Бали влијаел на М. Рифатер, кој го сфаќа стилот како експресивно, афективно или естетско нагласување додадено на информацијата што се пренесува со јазичната структура. М. Рифатер рекол: *Јазикот изразува, стилот потцртува.*

9. Во руската средина имаат приврзаници дефинициите во кои се третира стилот како **варијација на јазичниот систем условена од различните потреби на јазичната комуникација**. Овде се наведува дефиницијата на В. В. Виноградов: *Од гледна точка на јазичниот систем, стилот е една од неговите разновидности и се карактеризира со сопствен избор: на зборови, на фразеологија, на синтаксички конструкции, понекогаш и на изговор и на морфолошки особености.* Претставници на ваквото

сфаќање на стилот се уште и: А. Н. Гвоздев, Р. А. Будагов, Ј. С. Степанов и др.

10. Во оваа, последна група, М. Јелинек ги вклучува дефинициите во кои се третира стилот како **целокупност на фреквентни отстапки од нормата**, а како претставници на ваквото сфаќање се наведуваат: Ч. Е. Осгуд, Н. Е. Енквист, Б. Н. Головин.

Обидувајќи се да направи синтеза на различните пристапи кон поимот стил, Ст. Гајда (2001:20) наоѓа две ориентации, два пристапа кон стилот: **формален** и **интегрален.** Формалниот пристап се доведува во врска со античката концепција за стилот, но исто така тука се вклучува и француската стилистика, рускиот формализам, функционалната стилистика. Интегралниот пристап кон поимот стил се поврзува со појавата на романтизмот и со сфаќањето дека уметничкото дело е единство од формата и содржината. Во најново време, според Ст. Гајда, доаѓа до приближување на двата пристапа: се зацврстува сфаќањето на стилот како глобална појава што ги обединува формалните, содржинските и контекстовните елементи.

Т. Скубаланка (1995: 7-23) прави свој преглед на различните дефиниции на стилот (со особен осврт на дефинициите во полската средина) и нагласува дека и покрај разликите (а тие се должат на различните пристапи кон овој проблем), стилот претставува надвременски, универзален поим. Заеднички елемент во повеќето (ако не во сите) дефиниции на стилот, според Т. Скубаланка, претставува информацијата за тоа **како** е изграден исказот (текстот) на даден јазик (во зависност од неговата функција), од што произлегува заклучокот дека на стилот можеме да гледаме како на **начин**. Сите други фактори, според авторката, имаат второстепена важност.

Според сето кажано, стилот го гледаме како начин на избор (селекција) и како начин на вклопување (интеграција) на еден јазичен елемент (збор, суфикс, наставка, израз, конструкција) од повеќе – во една конкретна целина, во врзан текст. Ова го прави авторот на текстот врз основа на своите познавања на јазикот, врз основа на ситуацијата на општењето, врз основа на својата цел – имајќи го предвид типичното во употребата на јазикот, но и сопственото сфаќање за таа употреба.

## ЗА СТИЛЕМАТА, ЗА СТИЛСКАТА И ЗА СТИЛИСТИЧКАТА ОБЕЛЕЖЕНОСТ

Наспрема термините *фонема, морфема*, некои автори го употребуваат и терминот **стилема.**

Ј. Мистрик (1985:31) ја дава следнава дефиниција на поимот стилема: стилемата е елемент со помош на кој се создава стилот, елемент со кој се врши стилизација. Стилема може да биде секој збор, реченица или дел од текст, под услов тие да ни го сигнализираат карактерот на текстот, да ни помагаат да го вклучиме текстот во определен стил. Станува збор за елемент што е необичен, што го привлекува вниманието на адресатот: на пример, кога ќе се појават во стилски неутрален текст неколку неочекувано емоционални изрази, или пак кога меѓу средно долги реченици (од по 10 збора) ќе се јават, неочекувано, многу куси реченици, составени дури и само од еден збор. На тие места се создава т.н. стилистички контекст, а средствата што го создале (емоционалните изрази, кусите реченици) се нарекуваат стилеми.

Според М. Јелинек (2002: 463), терминот стилема има двојно толкување.

Прво, со стилема се означува изразно средство што се јавува како носител на стилистички признак добиен врз основа на изборот од повеќе конкурентни изразни средства. Станува збор за изразни средства од кое било јазично рамниште. Се разликуваат: **фоностилема** (на пример еуфониското, благозвучно подредување на зборовите во поезијата), **графостилема** (на пример промената на типот на буквите за да се истакне некој збор или група зборови), **морфостилема** (на пример употребата на членски морфеми таму каде што не се обични – во нашиот јазик). Многу се чести, според авторот, стилемите на синтаксичко рамниште – **синтаксостилемите**, на пример во рамките на синтаксичката синонимија, а најчеста е појавата на **стилеми на лексичко рамниште**, каде што доаѓаат до израз различните видови употреба на зборовите надвор од нивните основни значења.

Второ, стилемата се третира како општо означување на средствата со кои се определува стилот на некој текст. Во врска со ваквото сфаќање, стилема може да биде кое било изразно средство, меѓу другото и неутрално изразно средство, а се разбира и изразно средство со стилски признак. Овие средства можат да се јават на сите рамништа и во заемна

комбинација. Збирот од сите стилеми претставува показател на стилот на некој текст.

Од своја страна, К. Хаусенблас (1997: 86) го остава отворено прашањето: дали можеме – аналогно на фонемите во фонологијата, на морфемите во морфологијата итн. – да изделиме стилеми и дали можеме да ги дефинираме. Одговорот да ова прашање, според авторот, лежи во тоа дали имаме или немаме намера да ги изделиме специфичните средства на градбата на текстот (авторот нив ги нарекува: тектонски).

Како што може да се види, терминот стилема не може еднозначно да се определи. За него не можеме да определиме точно кои елементи од јазикот му одговараат, како што можеме за фонемата, или пак за морфемата. Ова, секако, се должи на фактот што стилот доаѓа до израз на нивото на текстот, а текстот ги содржи во себе сите рамништа на јазикот, почнувајќи од гласовите и нивното графичко претставување, преку зборовите со сето богатство на нивните значења и форми, па сè до комбинациите на зборовите во реченици, со што добиваме текст, а во него се одразени на неповторлив начин нашите мисли и чувства, нашиот специфичен однос кон светот околу нас.

Општо земено, може да се каже дека во секој јазик има неутрални и стилски обележени зборови и конструкции. Обично се вели дека деминутивите, хипокористиците, аугментативите и пејоративите, потоа лексиката што ја употребуваат децата (и возрасните кога општат со нив), потоа пцостите, клетвите, благословите – не се неутрални и ги употребуваме за изразување позитивни или негативни чувства, покрај основната информација што ја носат сите набројани видови зборови и конструкции.

Наспрема ова, секој јазик располага со сопствени карактеристики: се знае, на пример, која конструкција е обична, а која необична, кој зборед се смета за неутрален, а кој не.

Така, во македонскиот јазик, придавските (неразвиени) определбиатрибути стојат пред именката на која се однесуваат, па ако ги поставиме зад именката-центар на именската група, добиваме обележен зборонред. Ова обично се прави свесно, како што направи Бл. Корубин со насловот на своите шест книги посветени на современиот македонски јазик: *Јазикот наш денешен* (неутрално, необележено, обично: *Нашиот денешен јазик*).

Неутрален зборовед во македонскиот стандарден јазик имаме тогаш кога ќе употребиме развиена (атрибутска) определба зад именката: *мерките предвидени со закон.* Зборoредот *предвидените со закон мерки*

му припаѓа пред сè на законодавно-правниот потстил на административниот функционален стил и претставува резултат на туѓо влијание.

Во македонскиот јазик, обична и нормирана множина од именката *старец* е *старци*, а кога ја употребил Сл. Јаневски формата *стареци*, постигнал стилски ефект, го привлекол вниманието од содржината – на јазикот – и ја вклопил формата во атмосферата на песната.

Неутралните изразни средства (од типот на личната заменка за прво лице *јас*, или сврзникот *и*) можат да обележат определен текст или исказ: повторувањето на *јас* зборува најдобро и непосредно за карактерот на говорното лице, а повторувањето на *и* илустрира еден начин на раскажување во чии рамки не се на преден план логичките односи меѓу содржините.

Познато е дека секој текст му припаѓа на определен функционален стил (обично зборуваме за: разговорен, уметничколитературен, научен, публицистички, административен). Заклучокот што го изведуваме при вклучувањето на текстот во определен функционален стил се должи на неговите јазични карактеристики (при што, изборот на лексиката е сврзан со неговата содржина), како и на споредбата со други текстови, со кои сме се сретнале или на кои ни било укажано во текот на образованието. Покрај тоа, секој одделен текст, по правило, носи во себе и особености што го претставуваат изразот на неговиот автор, а тоа значи дека покрај општите карактеристики врзани за определен функционален стил, можеме да издвоиме и единични, индивидуални. Ова ни дава можност да зборуваме за стилска обележеност (потпрена на општите карактеристики) и за стилистичка обележеност (која се должи на единичните).

# СТИЛИСТИКАТА И ДРУГИТЕ ДИСЦИПЛИНИ



## А. СТИЛИСТИКАТА И ЛИНГВИСТИКАТА

Лингвистиката го набљудува јазикот како систем од знаци, како код: утврден и нормиран. Знаците имаат немотивиран, арбитрарен карактер и се карактеризираат со конвенционалност, но по нивното утврдување, тие претставуваат обврска за членовите на говорната заедница. Сепак, тоа не значи дека јазикот не се менува со текот на времето.

Лингвистиката гледа на јазикот како на трајна творба на човекот, зашто тој, јазикот, може да постои во векови како дел од културноисториското наследство на говорната заедница и да го придружува нејзиниот живот.

Лингвистиката, исто така, го има предвид општествениот и психолошкиот карактер на јазикот. Психолошката страна на јазикот се состои во тоа што со јазикот секоја единка ги задоволува своите потреби за изразување (мисли, впечатоци, потреби, чувства, ставови итн.). Општествената страна на јазикот се состои во тоа што со јазикот членовите на говорната заедница општат меѓу себе, а општењето (и со помош на јазикот) го определуваме како интеракција со знаци: членовите на говорната заедница со јазикот ги разменуваат своите идеи, емоции, желби и сл. Така, јазикот се јавува како силно кохезивно, поврзувачко средство за сите членови на заедницата.

Јазикот како систем од знаци постои во свеста на неговите зборувачи (во крајно едноставна или во крајно сложена форма), а се реализира преку говорот. Јазикот е (пасивен) инструмент на заедницата, а говорот е

(релативно) слободен творечки чин на единката. Говорот е, секако, условен од јазикот, од неговото зборовно богатство, од неговите правила, но единката решава за тоа кои елементи ќе ги употреби во некаков контекст или во некаква ситуација. Затоа може да се каже дека секој говор е креативен: со помош на релативно ограничен број средства и врз основа на ограничен број правила, се создаваат неограничен број искази.

Два вида односи се основни во објаснувањето на јазикот и на неговото функционирање: парадигматиските (му припаѓаат на јазичниот систем) и синтагматските (му припаѓаат на говорот, на конкретната реализација на можностите на јазикот).

Лингвистиката има задача да ги објасни општите карактеристики на јазикот воопшто, со што дава основа за проучување на секој одделен јазик на сите негови рамништа: фонетско-фонолошко, морфолошко, лексичко, зборообразувачко, синтаксичко, текстовно.

Стилистиката тргнува од познавањето на јазикот како систем од знаци: колку подобро се познава јазикот, толку побогат ќе биде говорот и ќе биде посоодветен кон ситуацијата во која се наоѓа единката, а таа посоодветно ќе ги изрази своите мисли, чувства и сл. Значи, за да се има добар стил, треба да се познава јазикот што се употребува и тоа на сите рамништа.

Стилистиката го анализира текстот, а тој е конкретна творба, резултат на креативниот чин на единката во едно определено време и во една определена ситуација. Секако, стилистиката се интересира и за јазикот во таа смисла што тој, како систем од знаци и правила за нивно поврзување, ја дава основата за создавање текстови. Сепак, повеќе автори нагласуваат дека е стилистиката поврзана со говорот, со текстот како реализација на можностите на секој јазик. Овие автори тврдат дека стилот не постои во јазикот туку во текстот, гледан како слободна, творечка и конкретна реализација на јазикот. Сепак е потребно знаење за тоа кои средства од јазикот се употребуваат во која ситуација на општење, кои форми и конструкции се обични и чести, а кои ретки и сл.

Разликувањето меѓу парадигматските и синтагматските односи е суштествено за стилистиката: од парадигматската оска зборувачот одбира елементи и ги поставува на синтагматската оска, значи создава текст во согласност, од една страна, со своите познавања на јазикот, а од друга – во согласност со ситуацијата и со целите, на пример, една иста содржина може да биде изразена на повеќе начини: *Сега ќе го ставам*

*детево да спие* (неутрално); *Сега ќе го легнам детево* (разговорно); *Сега мама ќе го стави детето да нана* (обраќање кон дете).

## Б. СТИЛИСТИКАТА И ЛИТЕРАТУРНАТА НАУКА

Во рамките на проучувањата на уметничката литература може да се тргне од еден од трите елементи на литературната комуникација: автор – текст – читател (Ј. Хофманова 1997: 70-75).

До крајот на 19 век превладува ставањето акцент на авторот (се разгледува неговата биографија, психолошките фактори, социјалните услови на неговото време, како и неговите лични и сл.), а покрај тоа се зборува и за целта што си ја поставил при пишувањето на делото. Јасно е, сепак, дека целта на авторот е нешто до кое, по правило, може тешко да се дојде (секој може да ја толкува на свој начин!) дури и кога се во прашање современи, живи автори (тие можат и да одбегнуваат толкување на сопствените дела). Се случува текстот понекогаш да ја победи контролата на авторот, а авторот и не може да одговара за сите можни толкувања на неговиот текст и тоа не само од неговите современици туку и од генерациите што доаѓаат по нив.

Текстот (уметничколитературното дело) како централен елемент на литературната комуникација го привлекува вниманието на специјалистите во првата половина на 20 век (формализмот, структурализмот, англо-американската нова критика). Вниманието се концентрира на градбата на делото сметано како систем, на формалните црти, на јазичните особености.

Во 60-тите и во 70-тите години на 20 век се јавуваат теории свртени кон читателот, па се разликува: очекуван, идеален, информиран, просечен, реален и модел-читател.

Џ. Калер, во своето дело „Структуралистичка поетика", наспрема поимите *компетенција за кодот* и *компетенција за комуникацијата*, го воведува поимот *литературна компетенција.* Оваа компетенција се врзува за идеалниот читател, кој треба да располага со различни знаења: јазични, стилистички, интертекстуални, литературни, културни и сл. – за да биде способен да го протолкува делото на соодветен начин.

Како реакција на претходното фокусирање на вниманието врз читателот, се обновува интересирањето за авторот и за делото.

Ј. Хофманова (1997:26-33) наведува неколку видови интерпретација на уметничколитературните текстови во дваесеттиот век:

1. На почетокот на 20-тиот век се јавуваат руските формалисти, кои ја нагласуваат автономноста на уметничкото дело и гледаат на делото како на чиста, создадена форма, зашто содржината, според нив, ѝ е потчинета на формата. Тие сметаат дека формалната анализа на текстот треба да биде објективна, ослободена од вреднувања.

2. Истовремено со формализмот, во САД се јавува новата критика, во чии рамки се инсистира на автономноста на делото, на единството меѓу формата и содржината, се анализира јазикот (особено во поезијата), се бара внимателно читање и анализа на значенската сложеност на делото (се води сметка за повеќезначноста, за парадоксот, за иронијата и сл.). Претставниците на новата критика сметаат дека целта на авторот не може да се земе предвид во толкувањето на текстот.

3. За француската литературна наука до 60-тите години на 20 век е карактеристичен пристапот наречен објаснување (интерпретација) на текстот. Овој пристап бил во голема мера прифатен во француското образование. Целта на овој пристап е објективно толкување на делото и најголема експлицитност и тоа не само во рамките на јазичното и на стилистичкото толкување на текстот туку и во упатувањето во други важни контекстовни и надворешнотекстовни информации (општествените, културните и сл. услови во кои настанало делото).

4. Практичниот пристап во толкувањето на делото бил застапен од 30-тите години на 20 век во Англија. Овој пристап е близок до претходниот по методската ориентација, но не ги зема предвид социјалните и историските контексти (често се анализирале текстови без давање на насловот и на името на авторот). Овој пристап ги поставува интуицијата и чувственото примање на текстот пред подготовката и пред литературната компетенција.

5. Феноменолошкото толкување на текстот е под влијание на феноменолошката филозофија, науката за појавите независна од искуството, во чии рамки се опишуваат и се анализираат појавите во некоја област. Според овој пристап, светот на делото е оформен од сознанието на авторот. Овде се анализира содржината на делото, а не неговата формална страна. Претставникот на овој пристап Р. Ингарден ја нагласува активноста на читателот, што влијае на создавањето на т.н. теорија на рецепцијата.

6. Иманентното (целосно) толкување на делото како пристап се јавува во германската средина под влијание на феноменологијата. Според претставниците на овој пристап, сè треба да се објасни тргнувајќи од самиот текст, без какви било упатувања на процесот на неговото создавање, на биографијата на авторот и сл. Не се дели содржината од формата: делото е хомогена целост, затворена структура и секоја подробност упатува на таа целост, а при тоа важна е функцијата на стилот. Методот се состои во поставување хипотези што се проверуваат, а ова ги доведува ваквите проучувачи до филолошките кругови на Л. Шпицер.

7. За херменевтичкиот пристап е карактеристичен т.н. херменевтички круг: постојано движење меѓу целоста на текстот и неговите делови, меѓу текстот и неговото толкување. Според главниот претставник на овој пристап, Х. Г. Гадамер, разбирањето на текстот се должи на дијалогот меѓу актуелната состојба и минатото, меѓу моментот на читањето на делото и оној врзан со неговото создавање.

8. Структуралистичкиот пристап се развива под влијание на рускиот формализам. Овде се вклучени прашката школа и францускиот структурализам (К. Леви-Строс, Р. Барт и др.). Во основата на овој пристап се наоѓа теоријата на Де Сосир за односот меѓу означувачот и означеното, меѓу знакот и системот. Стилот е врзан со можноста за избор на јазични средства, а тоа значи со синонимијата. Според Јакобсон, стилот на литературниот текст е резултат на проекцијата на принципот на еквивалентност од парадигматската на синтагматската оска. Во рамките на прашката школа се зборува за актуализација на јазичниот израз наспрема неговата автоматизација.

9. Теоријата на рецепцијата се јавува во втората половина на 20 век во неколку правци. Нивна општа карактеристика е решавачката ролја што му се дава на читателот, ставањето акцент на неговата активност.

а. Школата од Констанца, реагирајќи на феноменолошките поттици од Р. Ингарден, зазема став дека во уметничколитературниот текст треба да се претпостави помала или поголема неопределеност; има во него места што треба да ги дополни читателот врз основа на своите познавања (од областа на културата, врз основа на познавањето на други текстови и сл.); со други зборови, читателот треба да чита меѓу редовите.

б. И други автори се занимаваат со активноста на читателот. Така, за М. Рифатер најважна е реакцијата на просечниот читател, а С. Фиш смета дека текстот е нешто сосем неопределено, отворено, безлично –

определеност и лик добива дури со конкретното толкување од страна на читателот, зашто токму читателот го создава значењето на делото.

10. Како реакција на гледањето на текстот како на автономен знак без водење сметка за каков било контекст, се јавуваат пост-структуралистичките пристапи во втората половина на 20-тиот век. Сите постструктуралисти гледаат на делото како на отворен текст што овозможува различни толкувања, во согласност со бесконечната семиоза на Ч. С. Пирс. Меѓу постструктуралистите се јавуваат: претставниците на деконструктивизмот (Ж. Дерида), постмодернистите и претставниците на прагматичкиот пристап, во чии рамки литературниот текст се третира како интеракција, меѓудејство што се одвива во конкретен историски, културен и социјален контекст. Од оваа интеракција е условен и начинот на употреба на јазикот.

* * *

Од овој кус преглед може да се заклучи дека стилот и стилистиката немаат некое особено место во рамките на современите пристапи кон литературните дела. Може да се каже дека на стилот му се обрнува внимание во рамките на оние пристапи што ги нагласуваат формалната анализа и јазикот на делото (ова се однесува пред сè на руските формалисти, на интерпретацијата на текстот, на практичното толкување на текстот, на структурализмот и на новата критика).

По традиција, стилистиката беше поврзувана со уметничколитературното творештво и беше поставувана меѓу лингвистиката и литературната наука. Во врска со поделбата на лингвостилистика, од една, и литературна стилистика, од друга страна, може да се каже дека лингвостилистиката може да ја вклучи во себе и литературната стилистика, со тоа што ќе се занимава не само со јазикот на литературното дело туку и со изборот на темата и на композицијата, со структурата на текстот, со неговата кохезија, со фигурите и сл.

Што се однесува на односот меѓу литературната наука и стилистиката, литературната наука го проучува литературниот текст во контекстот на литературната традиција, го споредува тој текст со другите уметничколитературни текстови, а стилистиката, од своја страна, го споредува со други текстови што не ѝ припаѓаат на уметничката литература.

## В. СТИЛИСТИКАТА И ПСИХОЛИНГВИСТИКАТА

Терминот психолингвистика се јавува кон средината на 20 век. Станува збор за меѓудисциплина што има допирни точки не само со лингвистиката и со психологијата (пред сè когнитивната и развојната) туку и со семиотиката, со невролингвистиката и др. Треба да се каже, меѓутоа, дека поврзаноста меѓу изразувањето на човекот и мислењето, чувствувањето и сл., била ставана под внимание и порано, но и паралелно со психолингвистичките испитувања (Ј. Хофманова 1997:103). Така, овде треба да се спомене генетската стилистика на Л. Шпицер, според која литературното дело е условено од индивидуалната психологија на авторот, како и т.н. афективна стилистика (на М. Рифатер и С. Фиш), во чии рамки се набљудува ефектот на литературното дело врз читателот (емоционални реакции и асоцијации). Се вршеле и испитувања за тоа како влијае римата или метафората и другите фигури на помнењето на некоја песна. Се споменува и т.н. процесуална стилистика, која се занимава со психичките процеси сврзани со создавањето на текстот, како и т.н. психопоетика, во чии рамки, под влијание на психоанализата, се фокусира вниманието на значењето на потсвеста за литературниот текст и за литературната комуникација. Во врска со повеќето од наведените правци се споменува и терминот психостилистика.

Психолингвистиката се јавува како резултат на потребата да се даде теориско образложение на голем број практични задачи за чие решавање не беше доволна лингвистичката постапка сврзана со анализата на текстот, постапка што не го земаше предвид човекот во дејство на зборување (А. А. Леонтев 1990:404). Оваа меѓудисциплина се занимава со процесите на усвојување на сопствениот јазик, но и на другите јазици, потоа со нарушувањата на говорната дејност, како и со употребата на јазикот во различни области. Меѓу поважните прашања со кои се занимава психолингвистиката спаѓа и тоа кои психички механизми му овозможуваат на говорното лице (или на писателот) да го оформи својот исказ (текст), а на слушателот (или на читателот) му овозможуваат да го разбере исказот (текстот) (И. Небеска 2002:363). Според предметот на проучување, психолингвистиката е блиска до лингвистиката, а според методите – до психологијата (се служи со експерименти).

Во почетокот, психолингвистиката е под влијание на бихевиоризмот и на трансформативно-генеративната граматика на Н. Чомски, која дава поттик за голем број експерименти. Ова трае до 70-тите години на 20

век, а потоа се свртува вниманието кон класичната европска општа психологија и кон современата социјална психологија. Во врска со ова се разликува когнитивна и комуникативна психолингвистика (И. Небеска 2002:364). Когнитивната психолингвистика го става акцентот на создавањето и на примањето на исказот, сметајќи ги за индивидуална ментална активност, а исто така се занимава и со менталните предуслови за употреба на јазикот (вродени и добиени). Комуникативната психолингвистика се интересира за општењето, како и за трајните и моментните фактори што влијаат на употребата на јазикот во определени ситуации. Оваа психолингвистичка гранка има допирни точки со социолингвистиката и со теоријата на говорните чинови.

За психичките процеси што се одвиваат при создавањето (продукцијата) на текстот и при неговото примање (рецепција) од голема важност се знаењата и искуството на учесниците во општењето. Учесниците треба да имаат познавања сврзани со јазикот (граматика, лексика, помошнојазични средства), потоа знаења за светот, но и комуникациски знаења (способност за употреба на соодветни јазични средства, познавање на нормите на комуникацијата и сл.). Во процесот на создавањето на текстот (исказот) говорното лице треба прво да има план (врз основа на целта, врз основа на тоа каков ефект очекува од општењето, лицето активира определена ментална структура), а потоа треба да изврши анализа на темата и да ги оддели мислите што треба да се истакнат; исто така, говорното лице треба да го приспособи изразот кон содржината и јазично да го оформи. Примањето и интерпретацијата на текстот (исказот) се случува во обратна насока, со тоа што примачот на почетокот активира определени модели врз основа на своето очекување од општењето.

Покрај менталните процеси што се одвиваат во текот на создавањето и на примањето на текстот, предмет на интересирање е и т.н. инференција, особено при примањето на текстот: примачот мора да води сметка не само за она што е кажано туку и за она што не е кажано и да воспостави логички врски меѓу одделните значења.

Што се однесува на стилистиката, меѓу различните системи од знаења што ги употребуваме при создавање (продукција) и при примање (рецепција) на текстот може да се претпостави и постоење на специјален систем на стилистички знаења, врз чија основа примачот може да го оцени стилскиот потенцијал на текстот (Ј. Хофманова 1997:108). Стилот на текстот (воопшто: на вербалната интеракција) и стилот на психичките

процедури што ги придружуваат процесите на продукција и на рецепција на текстот – не треба да се делат (Ј. Хофманова 1997:109).

## Г. СТИЛИСТИКАТА И СОЦИОЛИНГВИСТИКАТА

Социолингвистиката е научна дисциплина поврзана со: лингвистиката, социологијата, социјалната психологија и етнографијата. Таа, во најопшта смисла, се занимава со односот меѓу јазикот и општеството, односно со проблемите сврзани со социјалната природа на јазикот, со неговите општествени функции, со влијанието на социјалните фактори врз јазикот, со ролјата што ја игра јазикот во животот на општеството (А. Д. Швејцер 1990:481). Социолингвистичкиот пристап се оформува во 60-тите години на 20 век наспрема теориските ставови на трансформативно-генеративната граматика на Н. Чомски и во негови рамки се полемизира со претставата за идеален зборувач, односно за идеален слушател, кои живеат во хомогено јазично општество, а се става под сомневање и тезата дека јазичната компетенција на таквиот зборувач или слушател треба да биде предмет на лингвистичката теорија (Ј. Неквапил 2002:432). Социолингвистиката ја нагласи социјалната и ситуациската варијантност на јазикот и комуникативната компетенција на зборувачите. Таа се занимава со социјалната диференцијација на јазикот на сите рамништа на неговата структура (се разбира, во контекстот на социјалната структура на општеството), потоа со заемното дејство на јазикот и културата, на билингвизмот и диглосијата, на јазичната политика и сл. Според Ј. Неквапил (2002:432-433), современата социолингвистика се дели на квантитативна и квалитативна.

Квантитивната социолингвистика гледа на јазикот како на апстрактен систем од кој се тргнува во проучувањето на социјалните групи исто така апстрактно сфатени. Според овој пристап, јазичните факти се условени од социјалните фактори; јазикот е одраз на општеството, или со други зборови: јазичните појави се зависни, а социјалните се независни. Квантитативната социолингвистика има статичен пристап: важни се возраста, етничката припадност и сл., а не се зема предвид актуелната социјална положба на зборувачите. Оваа социолингвистика се концентрира на избрани јазични (пред сè – фонолошки) и на одбрани социјални појави.

Наспрема квантитативната, квалитативната социолингвистика тргнува од говорното лице и, според овој пристап, јазичните појави ги при-

дружуваат социјалните процеси: употребата на јазикот е социјална појава, т.е. акција. Квалитативната социолингвистика се одликува со динамичен пристап зашто дури во комуникацијата се утврдува кој социјален идентитет е важен за говорното лице. Таа се занимава со целокупната јазична варијанта и во рамките на овие проучувања се разгледува проблемот на промена на кодот, потоа особеностите на билингвизмот и сл. Исто така, квалитативната социолингвистика ги зема предвид сите социјални појави во општеството.

Од прегледот на карактеристиките на овие две социолингвистики може да се види дека можат да се дополнуваат.

За стилистиката е важен фактот дека социолингвистиката се занимава, меѓу другото, и со раслојувањето на јазикот (М. Радовановиќ 1986:165-185). Во врска со оваа појава има повеќе термини: стратификација, чиј резултат се „подјазиците“ (Д. Шкиљан), диференцијација и варијантност. Станува збор за спрецифичностите на употребата на јазикот во зависност од тоа каква функција врши тој во општеството, во културата, во комуникативната ситуација, а во врска со тоа: кои се комуникаторите, кога, каде и како комуницираат, која е нивната цел итн. Во прашање е истиот јазик, но комуникаторите, врз основа на својата компетенција за комуникацијата (на својот јазик) го приспособуваат изразот, ги одбираат оние средства што им ги става на располагање јазикот, имајќи ја предвид конкретната ситуација. Од ова може да произлезе заклучокот дека со повеќе право би можеле да зборуваме за видови употреба на јазикот.

М. Радовановиќ ги разликува следниве видови раслојувања на јазикот:

1. функционално;
2. социјално;
3. териториjално;
4. индивидуално.

1. Функционалното раслојување се однесува на областа, на ситуацијата и на тематиката на општењето. Овој вид раслојување се изразува најчесто во три општи форми: а. дисциплинарна (професионална), б. ситуациска; в. тематска. Дисциплинарното раслојување ги опфаќа разликите меѓу јазичните средства употребени во различни области од човековата дејност: дејностите во областа на администрацијата, сите науки, новинарството, политиката, уметничката литература итн. Ситуациското

раслојување се однесува на разликите во јазичниот израз во зависност од околностите во кои се наоѓаат соговорниците, како и од нивните односи: работно место, фамилија, образование, спортски настан и сл. Тематското раслојување е условено од содржината што се соопштува: на пример, во весниците – јазичниот израз се разликува во различните рубрики, како: огласи, реклами, некролози, спорт, забава, култура, внатрешна и надворешна политика.

2. Социјалното раслојување се однесува на социолектите, во кои доаѓаат до израз разликите во употребата на јазикот кај различни социјални групи (најмногу разлики се забележуваат во лексиката, но ги има и на другите рамништа). Социолектите се разликуваат повеќе во општества со традиција на класни разлики, а во општества во кои тие не се толку изразени има сепак групирање според образованието, професијата, полот, возраста, или пак според актуелната животна ситуација (војници, студенти, ученици, затвореници, болни и сл.). Во рамките на социјалното раслојување се изделуваат: жаргонот, сленгот и аргото, наречени субјазични појави.

3. Територијалното раслојување ги опфаќа народните говори (со кои се занимава дијалектологијата), како и варијантите на стандардниот јазик (на пример англискиот во Англија, во САД, во Австралија итн.).

4. Со индивидуалното раслојување на јазикот се добива идиолект (индивидуален јазичен израз) – целокупност на говорните особености на единката. Идиолектни разлики се среќаваат на сите јазични рамништа, а во формирањето на идиолектот учествуваат и културното и јазичното искуство. Според идиолектот можеме да добиеме информација за говорното подрачје од кое доаѓа лицето, за степенот на образование, за професијата, за општествениот статус и сл. Всушност, секој зборувач различно го употребува јазикот, меѓу другото и во зависност од ситуацијата во која се наоѓа и во зависност од соговорниците, така што секоја единка практикува повеќе функционални стилови.

Стилистиката се интересира за сите видови раслојување: во врска со функционалното раслојување се добиваат функционалните стилови; врз основа на територијалното и на социјалното раслојување се добиваат елементи што придонесуваат за стилизација на некој израз, што се употребува пред сè во уметничката литература за карактеризирање одделни ликови.

Ако го сметаме стилот како (начин на) избор, тогаш можеме да кажеме дека секој што зборува или што пишува има на располагање сред-

ства од кои може да избира во зависност од ситуацијата, од целта, од адресатот итн. Ситуацијата, на пример, може да биде крајно формална (во административната сфера, во правните документи и сл.), а од друга страна – крајно неформална (во спонтани дијалози). Сепак, и во нашава средина, како и во други, се забележува ширење на неформалниот (да не речеме: фамилијарен) пристап и тоа во рамките на новинарскиот потстил (написи од различен вид, портрети на јавни личности, интервјуа, реклами, огласи), но и во областа на политичкиот живот, каде што, се чини, комуникаторите си дозволуваат повеќе отколку што може да поднесе публиката (во поглед на грубостите и навредите).

## Д. СТИЛИСТИКАТА И ПРАГМАЛИНГВИСТИКАТА

Во рамките на семиотиката на Ч. С. Пирс и на неговиот следбеник Ч. Морис, прагматиката е третиот член на тријадата (семантика – синтакса – прагматика) и го проучува функционирањето на јазичните знаци во говорот, т.е. односот меѓу јазичниот знак и учесниците во комуникацијата, имајќи го предвид комуникацискиот контекст, односно комуникациската ситуација (М. Некула 2002:332).

Поттик за развивање на прагмалингвистиката дава и теоријата на говорните чинови. Оваа теорија, како и различните теории посветени на говорното однесување, отворија пат за анализа на текстот и врз основа на неговата прагматичка димензија, т.е. во анализата на текстот се вклучуваат прашања сврзани со говорното лице, со адресатот, со нивниот однос во рамките на комуникацијата, со нивните цели и со стратегиите што водат кон нивно реализирање, со ситуацијата на општењето и сл.

Н. Д. Арутјунова (1990:389-390) ги систематизира проучувањата во рамките на прагматиката (прагмалингвистиката) на следниов начин:

А. Во врска со говорниот субјект се анализираат:

– отворените и скриените цели на исказот (говорното лице може да одбере форма со која ќе ги реализира: информација, прашање, молба, заповед, совет и сл.);

– говорната тактика и типовите на говорното однесување;

– правилата на општењето, почитувањето на принципот на соработка, како и правилата на конверзацијата (соодветно претставување на информацијата, почитување на вистината, изнесување основани оцени,

важност на информацијата за соговорникот, јасен, недвосмислен говор; такт, скромност, согласност со соговорникот, симпатија);

– односот меѓу информацијата и реалноста, кој зависи од целта на говорното лице;

– пресупозициите (меѓу другото, оцената на говорното лице во врска со предзнаењата и со интересите на адресатот);

– односот на говорното лице кон информацијата: говорното лице може да даде оцена (ја оценува информацијата како вистинита или лажна, ја изнесува со иронија и сл.); понатаму, говорното лице во извесни случаи, може да изрази емпатија кон лицето вклучено во информацијата, а може и да го изнесе прво најважното од информацијата.

**Б**. Во врска со адресатот се проучуваат:

– интерпретацијата на исказот;

– влијанието на исказот врз адресатот (проширување на неговата информираност, промена на емоционалната состојба, но и на погледите и ставовите, естетски ефект и сл.);

– типовите говорно однесување (непосредна и посредна реакција, на пример: одбегнување директен одговор и сл.).

**В**. Во врска со односот меѓу учесниците во комуникацијата се земаат под внимание:

– формите на говорното општење (информативен дијалог, пријателски разговор, дискусија, караница и сл.);

– социјално-етикетната страна на општењето (начин на обраќање, начин на однесување);

– односот меѓу учесниците.

**Г**. Ситуацијата на општењето се разгледува врз основа на следниве елементи:

– толкувањето на деиктичките знаци: личните заменки, показните заменски зборови, глаголите од типот *си оди, иде* и сл.

– влијанието на говорната ситуација врз темата и врз формата на комуникацијата (форми и теми при посети, при свечености, при посета на болни, посета на адвокат и сл.).

Од сето ова произлегува дека прагмалингвистиката, опфаќајќи ја целосно употребата на јазикот во определени комуникациски ситуации и водејќи сметка за компетенцијата на говорните лица, опфаќа прашања со кои се занимавале и се занимаваат социолингвистиката, психолингвистиката, а пред сè – стилистиката.

Прагмалингвистиката ѝ помага на стилистиката во таа смисла што изборот на стилистички важни средства е врзан за прагматички вредности: говорна ситуација, тип на говорно однесување, цели на комуникаторите и ефекти од општењето (Ј. Хофманова 1997:102).

Ј. Корженски (2002: 32-37) го нагласува фактот дека стилистиката ги опфаќа трите гранки на семиотиката (семантиката, синтаксата и прагматиката), а според методите, таа е ориентирана, меѓу другото, и на социјалниот контекст на комуникацијата. Имајќи го предвид ова, стилистиката би можела да биде третирана како дисциплина во рамките на науките од областа на човековата (вербална) комуникација. Силната прагматизација на стилистиката, според авторот, може, од една страна, да се толкува како губење на нејзината самостојност, а од друга – спротивно на тоа, како нејзина експанзија, имајќи ја предвид нејзината актуелна интердисциплинарност (односно: трансдисциплинарност).

Од своја страна, Ст. Гајда (2002:18) зборува за прагматичка стилистика, сметајќи ја за продолжување, природна етапа во развитокот на функционалната стилистика, па може да се каже, според авторот, дека тие две стилистики се дополнуваат.

# ИСТОРИСКИ ПРЕГЛЕД НА СТИЛИСТИЧКИТЕ ПРОУЧУВАЊА



## СТИЛИСТИЧКИТЕ ПРОУЧУВАЊА ОД ИСТОРИСКА ПЕРСПЕКТИВА

Без оглед на тоа колку бил свесен човекот во минатото за присуството на стилот во неговиот јазичен израз, почетоците на стилистичкото размислување на човекот се поврзани со почетоците на неговото размислување за јазикот. Со текот на времето се јавува поимот **стил** и тој добива голем број толкувања. Што се однесува, пак, на **стилистиката**, како што беше споменато, таа го добива статусот на наука на преминот меѓу 19-тиот и 20-тиот век, а како основоположник се смета Шарл Бали.

Историскиот преглед на стилистичките проучувања може да се подели на следниве етапи (Ст. Гајда 1995:12-19):

**1.** Античката стилистика

Во рамките на европската традиција, почетоците на теориското стилистичко размислување се врзуваат со реториката и со поетиката на Старите Грци (Платон, Аристотел и др.). Нивните погледи ги примиле и ги разработиле Старите Римјани: Цицерон / Кикеро(н), Квинтилијан, Хорациј / Хоратиј и др.).

Меѓу основните поставки во рамките на поетиката се наведува онаа дека поетското дело е имитирање на природата. Реториката, пак, подоцна се проширува од ораторството на прозата воопшто.

Античката реторика се потпира на пет члена:

– inventio (собирање материјал, наоѓање аргументи, избор на техниките за убедување);

– dispositio (расчленување на говорот на составните делови: вовед, излагање, дискусија, заклучок);

– elocutio (подробна организација на говорот, избор и распоред на зборовите во реченицата);

– memoria (учење на говорот);

– pronuntiatio (држење на говорот).

За античките реторичари како најважен се јавува третиот член – елокуцијата, што е тесно сврзано со јазикот.

Се разработуваат три групи прашања: типологијата на стиловите, стилските фигури и синтаксичките структури.

Во рамките на типологијата на стиловите се земале предвид повеќе критериуми, и тоа: каков е карактерот на исказот и какви се неговите особености (јасност, убавина, енергија, вистинитост, моќ) и какви видови искази се изделуваат (на пример, во врска со говорите се разликуваат: судски, политички и епидеиктички говор). Покрај тоа се определуваат и стиловите на исказот или елементарни тонови (П. Гиро 1964:13-14): низок, среден и висок, базирани на трите главни дела на Вергилиј и на т.н. Вергилиев круг со определување на ликовите, на нивните занимања и на предметите и животните што им припаѓаат.

## 2. Средновековната стилистика

Средниот век се одликува со феудален поредок, а се однесува на периодот од 476 година (паѓањето на Западното римско царство) до 1453 година (паѓањето на Цариград) или до 1492 (откривањето на Америка).

Во овој период се прифатени основните категории на стилистиката – фигурите и т.н. вертикално поставување на стиловите: низок (или подобро: едноставен), среден (односно умерен) и висок (или возвишен).

Со оглед на променетите општествени услови, бидејќи нема толку многу можности за држење говори (пред сè политички и судски), се врши нова, функционално-родска поделба: ораторство, поезија, епистоларија, историографија, пишување проповеди, како и пишување канцелариски писма.

Во областа на теоријата доаѓа до прекин со традицијата поради ограничените и фрагментарни познавања на сознанијата од претходниот период. Сепак, се чувствува влијанието на Хорациј (Хоратиј). Со норма-

тивно сфатените реторични концепции се настојува да се опфати целата јазична дејност, вклучувајќи ја и поезијата. Кон крајот на периодот доаѓа до израз тенденцијата кон ограничување на реториката на елокуција, а инвенцијата и диспозицијата се вклучуваат во логиката и во дијалектиката. Се јавуваат првите знаци на создавање теорија на стилот (која се ограничува на формалната страна на текстот, на граматичките форми и на фигурите).

**3.** Од ренесансата до 19 век

Како еден вид подготовка за ренесансата се јавува хуманизмот, интелектуално и културно движење во средниот век, никнато на студиите на грчката и латинската литература, со нагласување на универзалните човекови вредности. Ренесансата, која трае од 14 до почетокот на 16 век и претставува тенденција кон обнова на општиот дух на стариот век, во литературата доведува до обновување на заборавените литературни форми како: еп, лирска песна, епиграм, комедија и сл.

Во првата фаза ренесансата доведува до реконструкција на античките теориски постигања во областа на реториката и на поетиката, како и до верно следење, имитирање на јазичната практика од тој период. Така се наметнува сфаќањето дека во јазичната практика не треба да се употреби ништо што не е потврдено во античките дела. Како реакција на ова, кај големите автори од ренесансата (Данте, Шекспир, Расин, Милтон и др.) се јавува тенденција кон натпревар: елементите од антички произлез можат само да го дополнуваат тоа што е оригинално.

Во 16 век настапува реформацијата, движење чија цел е преуредување на црквата, па и богослужба на народен јазик, во контекстот на преводите на Библијата на современите (живи) јазици. Ова претставува основа за нова стилистичка мисла. И покрај тоа што законите на античката теорија се задржуваат до 19 век, и во поетиката и во реториката се јавуваат различни погледи. За овој период е карактеристично ширењето на правилата што се однесуваа на латинскиот јазик – на народните јазици, кои се борат за рамноправна употреба во комуникацијата. Уште во 16 век се врши остро разграничување меѓу граматиката, реториката и дијалектиката: граматиката станува уметност на правилно зборување, дијалектиката ги присвојува инвенцијата и диспозицијата (композицијата), а реториката се ограничува на елокуцијата и на држењето на говорот: од уметност на убедување се претвора во уметност на убаво зборување.

Во времето на барокот (од крајот на 16 до средината на 18 век) се менува сфаќањето за реториката: интересирањето се сведува на стилистичките проблеми, т.е. на јазичниот израз, а за реторичната теорија од овој период како карактеристика треба да се наведе дека плуралистичниот анормативизам нашол израз во барокните типологии на стилот.

Во 17 век се преиспитува местото на реториката во општествениот живот. Фр. Бекон (1561-1626) доведува до целосна обнова на науките, а јазикот на новата наука се одделува од реторичката теорија: се доаѓа до поприроден стил, без претходно утврдени правила на изразување; јазикот понепосредно ги изразува конкретната ситуација и автентичните чувства.

Решавачки удар на реториката ѝ задава граматиката. Тогашната универзална граматика (на Пор-Роајал) се потпира на убедувањето за вродената и општа способност за логичко мислење и говор. Освен тоа, кризата на реторичката теорија се должи и на нормативниот пристап, често со догматски и апсолутистички елементи: се множат обидите за формулирање задолжителни правила во употребата на јазикот.

Во 16 и 17 век реториката се третира како практичен инструмент во ширењето на научните погледи и сознанија, а во 18 и 19 век таа се смета повеќе како прирачник по практична стилистика. Во почетокот на 19 век се објавуваат последните големи реторики. Во областа на поетиката се забележува истата тенденција: се прават обиди литературното творештво да се потчини на претходно утврдени правила. Од 18 век поетиката станува гранка на филозофската естетика (особено во Германија) и се губи интересирањето за конкретни текстови.

Во времето на романтизмот, чии почетоци се забележуваат кон крајот на 18 век во Германија и кој се карактеризира со: антикласицизам, антитрадиционализам, нагласување на емотивното и индивидуалното, култ кон природата, но пред сè со особено нагласување на народниот јазик и на фолклорот на тој народ, теоретичарите го третираат литературното дело како израз на духот на народот и на времето, изразен преку духот на творецот, осамениот гениј, а стилот е највисокиот творечки принцип на делото. До Хегел романтичарите се застапуваа за единство на мислата и јазикот (на содржината и формата), а по Хегел доаѓа до извесно омаловажување на јазикот.

Позитивистичките идеи и појавата на младограматичарите (кон крајот на 19 век) доведуваат до отстранување на стилистичките проблеми од науката за јазикот. Младограматичарите ја третирале стилистиката како наука за индивидуалната уметникова способност.

## 4. Стилистиката на 20 век

Како што се кажа на почетокот, стилистиката добива статус на наука со своја теориска основа и со своја методологија – на преминот меѓу 19-тиот и 20-тиот век.

За одбележување се во врска со овој период две ориентации: првата, базирана на определени концепции од времето на романтизмот, се кристализира во германскиот неоидеализам; втората, базирана на Кантовата естетика, на реторичката традиција, како и на новите пристапи во лингвистиката, се реализира во неколку правци, па може да се зборува за француската стилистика, за рускиот формализам, за прашката школа итн.

### А. Индивидуалистичката (неоидеалистичка) концепција во стилистиката

Станува збор за тројца автори: **Б. Кроче** (1866-1952), италијански филозоф, идеалист, **К. Фослер** (1862-1949), професор по романска филологија во Минхен, филолог, претставник на идеалистичката школа во науката за јазикот, **Л. Шпицер** (1887-1960), професор по романска филологија во Бон, Марбург, Келн, Истанбул, Балтимор, еден од главните претставници на идеалистичкиот правец во науката за јазикот, инициран од К. Фослер.

Естетскиот идеализам на Кроче и на Фослер се јавува во рамките на реакцијата на позитивизмот, историзмот и материјалистичко-механистичкото сфаќање на јазикот, карактеристично за претходната епоха, а тоа доаѓа до израз, главно, во ставовите на младограматичарите. Оваа реакција може да се обопшти како барање од проучувањето на релативно надворешни аспекти на јазикот и одделно – на историјата на некои јазици или јазични фамилии – да се премине кон продлабочено проучување на суштината на човековиот јазик (Р. Бугарски 1972:254).

Според Ст. Гајда (1995:17), Кроче го сфаќа уметничкото дело како неразделна целост, а Ј. Мистрик (1985:13) нагласува дека Кроче се интересира пред сè за личноста на авторот, за авторот како индивидуа и не признава дека кај големите автори има нешто што ги вклучува во група, правец, школа, епоха.

Ставовите на **Кроче** ни се достапни преку неговата *Естетика* со поднаслов *Наука за изразот и општа лингвистика.* Една од основните мисли на Кроче е дека секој успешен израз е естетичен. Тој не ја сфаќа

естетиката како наука за убавото или за уметноста, прво, затоа што и во природата има многу убави нешта, но нема израз, и второ, затоа што израз наоѓаме и надвор од уметноста, во секоја духовна активност (на човекот). За Кроче израз не се само зборовите туку и гестовите, тоновите, линиите, боите, фигурите – со еден збор, сѐ што му служи на човекот да изрази нешто. Израз има во уметностите, но и во секојдневниот говор, како и во науката. На сфаќањето за изразот Кроче се надоврзува на Хегел, според кого вистински убавото не е можно без свесна активност.

Кроче настојува да ѝ обезбеди самостојност на естетиката и да ја разграничи од логиката затоа што, според него, уметничката вистина е независна од научната, која се служи со поимскиот јазик на логиката, а освен тоа уметничката вистина може да ѝ противречи на научната: луѓето можат да летаат, боговите – да станат видливи и тоа да не влијае на вистинитоста на сликата затоа што сликата претставува верен одраз на внатрешната визија, т.е. можеме да зборуваме за вистинитост на изразот. Освен тоа, според Кроче, уметничкото сознание е независно од тоа дали е неговиот предмет реален или не, односно дали се случило тоа за што се зборува.

Ставот на Кроче е дека човековото сознание се појавува во две форми: интуитивна и логичка, т.е. до сознание се доаѓа или по пат на фантазија или со интелект, се сознава индивидуалното наспрема универзалното, се сознаваат одделни факти или нивните односи, или: како резултат на сознавањето во нас се создаваат или слики или поими.

Кроче ја определува естетиката како наука за изразот, па според тоа ѝ обрнува особено внимание на формата зашто: „естетскиот процес е форма.“ За содржината Кроче вели дека е потребната почетна точка во процесот на изразувањето. Меѓу квалитетот на содржината и формата нема ништо заедничко. За естетиката е важна само трансформацијата во форма, без оглед на тоа која содржина се употребува.

Кроче смета дека тој што се занимава со општа лингвистика работи на естетички проблеми, или: филозофијата на јазикот и филозофијата на уметноста се едно исто. Во прилог на овој став Кроче нагласува дека изразот е предмет на естетиката, а лингвистиката го има за свој предмет изразот, зашто јазикот е израз (само определен вид гласови употребени во определен број комбинации – го претставуваат јазикот). За Кроче јазикот е духовна креација.

Прашањето за разликата меѓу естетичкиот и интелектуалниот факт во лингвистиката, според Кроче, се поставува како прашање за односот меѓу граматиката и логиката: логичката форма не може да се одели од граматичката (естетичката), а оваа може од логичката. Една слика, на пример: човек што чекори по полски пат, можеме да ја обработиме логички (движење, дејство, суштество, материја; место – копно обраснато со трева и шума итн.) и граматички: *Петар оди по полски пат* (употребени се: лично име, глагол, општа именка). За Кроче, поимите како глагол и именка се апстракции со кои се раскинува единствената јазична реалност – реченицата. Таа е организам на изразот во целосна смисла: може да биде најпрост извик, но и најсовршен еп.

Естетичката, па според тоа, теориската природа на јазичниот израз ни дава можност да ги откриеме заблудите на нормативната граматика: таа треба да се сфати како чисто емпириска дисциплина, дисциплина на искуството, како збир од правила корисни за учење на јазикот, без филозофски претензии. Правилата на нормативната граматика никого не го научиле на убав стил; освен тоа, нема правила без исклучоци. Учењето на граматиката треба да се сведе на практичен метод на читање и разгледување примери што ќе изградат во нас литературен вкус.

Јазикот е вечно создавање: тоа што е искажано со зборот не се враќа веќе, а може да се повтори само како репродукција. Новите впечатоци, кои доаѓаат постојано, предизвикуваат постојано нови промени во звукот и во значењето, а тоа значи – нови изрази: секој зборува според своите впечатоци.

Во врска со создавањето на стандардните јазици, Б. Кроче одбележува дека прашањето за обединувањето на јазикот треба да се постави правилно: тоа е резултат на практичната потреба на различни делови од еден народ поделен со дијалекти – да пронајде начин за полесно меѓусебно разбирање, а не е последица на филозофска потреба за единствен или идеален јазик.

Основната теза на стилистичкиот пристап на **К. Фослер** гласи: *Колку индивидуи, толку стилови.* Тој е следбеник на Б. Кроче и за него, како и за Кроче, лингвистиката е естетика, а стилистиката, проучувањето на процесите на изразувањето – треба да биде поставена во центарот на јазичните испитувања. Сепак, како што наведува К. Таљавини (1966:287-289), во опишувањето на јазичните факти Фослер преминува на синтаксата, па на морфологијата и на фонетиката. Секој јазичен израз е индивидуална креација, но К. Фослер не инсистира толку на индивидуалното

како Кроче, зашто со честата употреба, стилското средство преминува во норма и навлегува во јазично-стилскиот систем (Ј. Мистрик 1985:13-14). За К. Фослер се блиски сфаќањата на Хумболт дека јазикот има најдиректни врски со менталитетот на луѓето.

М. Ивиќ (1990:128-129) ги систематизира основните принципи на Фослеровата теорија:

А. Основната смисла на сите материјални форми на животот лежи во човековата идеја за нив. Во секое создадено дело треба да се бара идејата на творецот, самиот творец. Секое дело е само израз на нечија личност.

Б. Јазикот е инструмент на духот. Проучувањето на јазикот има смисла само ако се бара стилот во него, а тоа значи ако се бара она што ја изразува идејата и нејзиниот создавач – човекот.

В. Човекот избира што ќе каже и како ќе каже: изборот е условен од конкретната психолошка структура на зборувачот. Јазикот е репродукција на психолошкиот свет на човекот (поради ова оваа стилистика се нарекува и психоаналитичка).

Г. Во јазикот се гледа суштината на човекот, а таа го претставува стремежот кон естетскиот идеал. Стилот е конкретен израз на естетскиот идеал на човекот во моментот на неговото најнепосредно откривање.

Д. Човекот внесува дел од себеси во сè што ќе каже, а се наоѓа секој момент во инаква емоционална состојба. Поради тоа е неповторливо она што ќе се каже еднаш.

**Л. Шпицер** е најистакнатиот следбеник на Фослер, а според М. Ивиќ (1990:129) се смета за создавач на идеалистичката стилистика. Шпицер се залага за единство на лингвистиката и литературната наука: најдобриот показател на духот на народот е неговата литература, а таа го претставува јазикот на народот, употребен од избрани зборувачи. Според тоа, од литературата може да се открие духот на народот (Л. Шпицер 1948:10). Стилистиката е таа што треба да го премости јазот меѓу лингвистиката и литературната наука.

Според Шпицер, секој што размислувал многу и што чувствувал силно – вршел иновации во својот јазик; менталната креативност се одразува во јазикот, се претвора во јазична креативност. Едноставното и скаменетото во јазикот не е никогаш доволно за потребите на изразот што ги чувствува јака личност.

Јазикот е само една надворешна, површинска кристализација на „внатрешната форма", или, со друга метафора: крвта на уметничкото дело е секаде иста, а неговиот пулс можеме да го провериме кај „јазикот", или кај „идејата", кај „заплетот" или кај „композицијата" (Л. Шпицер 1948:18). Бидејќи е специјалист по јазик, Шпицер тргнува од јазикот за да стигне до целоста на делото. Проучувачот е должен да тргне од површината кон внатрешниот, животен центар на делото. Проучувачот може да тргне од група јазични факти и врз основа на нив да претпостави каква е „внатрешната форма" на делото, да дојде до духот на авторот. Потоа пак треба да се врати на површината и пак да оди кон внатрешноста и така неколку пати, за да биде во состојба да открие дали дошол до животниот центар на делото. Така се создаваат т.н. филолошки кругови: од површината кон центарот на делото, кон неговата суштина. Се разбира, делото треба да биде ставено во историски контекст и пред сè во контекстот на историјата на идеите.

Шпицер нагласува дека принципот на филолошкиот круг треба да се употребува за секое дело различно. Тој им препорачува на оние што ќе се обидат да го употребат овој начин внимателно и повеќе пати да го читаат делото и тогаш еден збор или една строфа – ќе се издели и ќе му покаже на проучувачот дека е воспоставена врската меѓу него и делото. Во текот на читањето, за да се открие кој факт е важен, а кој не, помагаат различни фактори: искуството, инспирацијата од друго дело, инстинктот. Првиот чекор, а од него може да зависи сè, не може да се планира. Целата постапка зависи од талентот, од искуството и од среќата. На секое дело треба да му се пристапува на инаков начин зашто творецот својот внатрешен свет го изразува со специфична употреба на јазикот. Овде заслужува да биде цитирана една мисла на Шпицер: тој смета дека на секоја зграда каде што се држи настава треба да стои натписот *Не следи ме!*

Така, Шпицер (1948:13-14), како почетна точка во анализата на делото „Бубу од Монпарнас" од Шарл Луј Филип (француски автор од почетокот на 19 век), тргнува од причинските сврзници што ги употребува писателот во врска со определени ликови, односно што ги употребуваат ликовите во делото и утврдува дека тие (причинските сврзници) не изразуваат постоење на причинско-последична врска, односно дека се работи само за илузија на тој што зборува или што размислува. Ова му дава повод на Шпицер во таа употреба на причинските сврзници да открие псевдо-објективна мотивација. Откако ја открива и ја карактери-

зира оваа стилистичка црта, Шпицер настојува да ја објасни во рамките на основниот став на авторот, зашто таа е само негов одраз. Шпицер вели: „Филип гледа, како што покажаа литературните критичари, без револт, но со длабоко огорчување и со христијански дух на размислување – на светот што пропаѓа и покрај привидот на правда и објективна логика. Ова резигнирано незадоволство е духовната основа на делото.“ Шпицер оди понатаму, вклучувајќи го овој став на Филип во поширокиот систем на општеството во неговата земја во неговото време. Незадоволството на Филип е само одраз на незадоволството и на фатализмот, кои го притискаат француското општество во овој период.

Во анализата на „Дон Кихот“ од Сервантес, Шпицер (1948:41-85) тргнува од незатврденоста и променливоста на имињата дадени на одделни ликови (како и од променливоста на етимолошките објаснувања во врска со тие имиња), т.е. укажува на можностите за полиономазија и полиетимологија. Во оваа појава Шпицер гледа намерно одбивање на Сервантес да направи конечен избор на едно име (и на една етимологија), или да покаже дека едно лице може да им изгледа различно на луѓето што доаѓале во контакт со него. Ако се прифати ова како вистина, тогаш ваквиот релативистички став ќе ги нијансира и другите јазични подробности во романот: третманот на општите именки, на пример, каде што доаѓа до израз судирот меѓу две јазични норми условени, во најголем број случаи, од социјалниот статус. Дон Кихот го поправа Санчо во поглед на изговорот или на формата на одделни зборови. Особено се интересни случаите со дублетни етимолошки форми: народна наспрема литературна. Санчо се јавува како застапник на јазичната толеранција; Дон Кихот се застапува за усовршен начин на зборување, но со свест за изразноста на народните зборови, како и за тоа дека решението за збогатување на јазикот ќе го направи народот. Овде треба да се спомене и односот на Сервантес кон дијалектите: тие се за него само различни одрази на реалноста. Сервантес се јавува како противник на арбитрарноста на кој било фиксиран израз во човековиот јазик. Според Шпицер, меѓу големите чуда на историјата спаѓа и фактот дека најголемите дела се јавуваат на најнеочекувани места и во најнеочекувано време: во Шпанија на контрареформацијата, кога се настојува одново да се воспостави авторитарна дисциплина, се појави уметник чие дело претставува егзалтирана одбрана на независниот човеков ум. Во Сервантес, кој е, според Шпицер, главниот лик во „Дон Кихот“ имаме единство од критичар и раскажувач, но кај него не се среќава револт кон општеството. Сервантес, како што се изра-

зува Шпицер, успева да се избори за скоро космичка независност на уметникот.

Во анализата на Расиновата „Федра", Шпицер (1948:87-110) тргнува од целоста, а потоа се задржува на „Раскажувањето на Терамен" во петтиот чин, чиј предмет е смртта на синот на Тезеј. Овде Шпицер нагласува дека критиката мора да му биде иманентна на уметничкото дело и да ги црпе своите категории од него. Анализата на раскажувањето му овозможува на Шпицер да ја окарактеризира оваа трагедија како барокна, а стилот на раскажувањето како барокен дескриптивен стил, со оглед на големиот број конвенционални стилски фигури: традиционални поетски изрази, анафорски зборови, ономатопеи и т.н. „безбојни" (безизразни) придавки, но смета дека тие водат кон ефект на мир и ведрина.

Според сопственото искажување, Шпицер многу рано (1920) се определува за структуралистички пристап кон делата, се оддалечува од психоаналитичката стилистика и се приближува до социостилистиката (Ж. Старобински 1990:31).

Во сите текстови во кои зборува за своите теориски ставови, Л. Шпицер инсистира на субјективните видови проучување (а не на објективен опис на структурата). Тој не се прашува: што е структурата, какво би можело да биде нејзиното научно разгледување? Тој прашува: што значи да се разбере една структура? Неговата методологија претставува опис на напредувањето на духот: таа не е рецепт, начин на употреба, постапка, туку размислување за постапните етапи на кои се менува, малку по малку, односот меѓу читателот и текстот во онаа мера во која читателот сè подобро ја сфаќа целокупната смисла на делото.

И. Франгеш (1986: 45-47) ги систематизира на следниов начин основните принципи на Шпицеровиот метод:

1. Уметничкото дело стои пред критичарот како хомоген, автономен („сончев") систем во кој секоја подробност ја одразува целоста. Оттаму доаѓа потребата опусот на еден автор да не се дели на (божемни) составни делови, туку делото да се обработува во целост.

2. Во тој систем, со забележување на карактеристични јазични подробности се навлегува однадвор и се врши спуштање до центарот на делото, но судот за него се дава <u>однатре</u>, дури откако ќе се увериме со неколку патувања („to-and-fro-movements" – „во-и-од-движења") дека навистина сме дошле во центарот, дека, како што вели Шпицер, сме погодиле во духовната основа на делото.

3. Читањето, постојаното, настојчивото читање е единствен пат по кој навлегува филологот во делото, а јазичните особености, отстапувањата од вообичаениот начин на изразување се јавуваат како патокази.

4. Критиката му е иманентна на делото, а категориите со кои го оценува ги создава дури откако ќе навлезе во сушноста на самото дело: нема однапред дадени категории што можеме да ги употребиме во врска со сите дела и со сите писатели.

5. Како што се вклопува подробноста во делото така и делото се вклопува во целокупниот опус на еден автор, а тој, пак, во епохата и во нацијата. Ги врзува „заедничкиот именител", но и тој варира: она што е централно за еден писател, за друг може да биде периферно – и обратно.

6. Критиката е израз на симпатија; самиот избор е истовремено и суд, а основната причина за восхит или за одбивање, значи за интуицијата на критичарот – не можеме со ништо да ја определиме: таа интуиција е плод на „талентот, искуството и вербата". Критиката и теологијата не се толку оддалечени колку што се мисли: „критиката е апологетика", таа мора да тргне од апсолутно прифаќање на делото во онаа форма во која го среќаваме, а секоја убавина „има во себе нешто таинствено, нешто што не се забележува на прв поглед". Пополезно е за критиката да го претпостави делото како совршено и апологетски да ја брани неговата убавина, отколку да го смета за точен својот негативен впечаток и самобендисано да ужива во тоа „да го уништи подобриот од себеси".

Л. Шпицер е автор што се помни. Се разбира дека е највпечатлива неговата мисла дека секое дело претставува свет за себе и дека треба токму делото да ни ги даде критериумите и методите за негова анализа. Сепак, за да не згреши проучувачот, тој мора да знае многу и за времето во кое творел писателот, за јазикот во тоа време, за самиот писател. Со ваквите знаења располагал Шпицер, а да не зборуваме и за неговиот талент да ги изложи своите идеи на начин што ги привлекува читателите. Што се однесува на мислата *Не следи ме*, може да се каже дека се однесува на *слепото следење, на имитирањето*. Анализите на Шпицер треба да се сфатат како поттик за секој проучувач на свој начин да му пристапи на литературното дело и да создаде дело за делото.

Според некои автори, ставовите и методот на Л. Шпицер биле прифатени во САД, при што се поврзуваат со т.н. нова стилистика, односно со стилистичката критика. Сепак, има автори (Н. Кољевиќ 1967:272-273) што укажуваат на големиот број разлики меѓу Шпицер и претставниците на новата критика, разлики од кои „ниедна не е ирелевантна". Од друга

3. Читањето, постојаното, настојчивото читање е единствен пат по кој навлегува филологот во делото, а јазичните особености, отстапувањата од вообичаениот начин на изразување се јавуваат како патокази.

4. Критиката му е иманентна на делото, а категориите со кои го оценува ги создава дури откако ќе навлезе во сушноста на самото дело: нема однапред дадени категории што можеме да ги употребиме во врска со сите дела и со сите писатели.

5. Како што се вклопува подробноста во делото така и делото се вклопува во целокупниот опус на еден автор, а тој, пак, во епохата и во нацијата. Ги врзува „заедничкиот именител", но и тој варира: она што е централно за еден писател, за друг може да биде периферно – и обратно.

6. Критиката е израз на симпатија; самиот избор е истовремено и суд, а основната причина за восхит или за одбивање, значи за интуицијата на критичарот – не можеме со ништо да ја определиме: таа интуиција е плод на „талентот, искуството и вербата". Критиката и теологијата не се толку оддалечени колку што се мисли: „критиката е апологетика", таа мора да тргне од апсолутно прифаќање на делото во онаа форма во која го среќаваме, а секоја убавина „има во себе нешто таинствено, нешто што не се забележува на прв поглед". Пополезно е за критиката да го претпостави делото како совршено и апологетски да ја брани неговата убавина, отколку да го смета за точен својот негативен впечаток и самобендисано да ужива во тоа „да го уништи подобриот од себеси".

Л. Шпицер е автор што се помни. Се разбира дека е највпечатлива неговата мисла дека секое дело претставува свет за себе и дека треба токму делото да ни ги даде критериумите и методите за негова анализа. Сепак, за да не згреши проучувачот, тој мора да знае многу и за времето во кое творел писателот, за јазикот во тоа време, за самиот писател. Со ваквите знаења располагал Шпицер, а да не зборуваме и за неговиот талент да ги изложи своите идеи на начин што ги привлекува читателите. Што се однесува на мислата *Не следи ме*, може да се каже дека се однесува на *слепото следење, на имитирањето*. Анализите на Шпицер треба да се сфатат како поттик за секој проучувач на свој начин да му пристапи на литературното дело и да создаде дело за делото.

Според некои автори, ставовите и методот на Л. Шпицер биле прифатени во САД, при што се поврзуваат со т.н. нова стилистика, односно со стилистичката критика. Сепак, има автори (Н. Кољевиќ 1967:272-273) што укажуваат на големиот број разлики меѓу Шпицер и претставниците на новата критика, разлики од кои „ниедна не е ирелевантна". Од друга

страна, идеите на Шпицер имаат одглас и во Европа (Италија, Франција, Швајцарија) и во Израел.

**Б.** Филолошкиот пристап во стилистичките проучувања: Шарл Бали

Главен претставник е **Шарл Бали** (1856-1947), кој, како што беше речено погоре, се смета за основоположник на стилистиката како наука. Ш. Бали е швајцарски лингвист, ученик и следбеник на Де Сосир, предавал општа лингвистика и санскрит на Универзитетот во Женева.

Во својот труд „Трактат за француската стилистика" (посветен на Де Сосир), Ш. Бали (1951:12-13) го определува јазикот како целокупност од изразни средства истовремени со фактите на мислата. Јазичните изразни средства се второ лице на мислата, лице свртено нанадвор. На процесите на духот говорното лице им дава објективна, интелектуална форма, но многу често додава и афективни елементи, а тие, од една страна, го одразуваат она што е специфично за говорното лице, а од друга – претставуваат резултат на социјално приспособување кон условите на општењето. Сепак, со оглед на тоа дека целта на стилистиката е проучување на изразот (т.е. јазикот), психологијата и социологијата се помошни дисциплини за неа.

Според тоа, природниот јазик, во сите свои манифестации има интелектуална и афективна страна и тие се пројавуваат со различен интензитет во зависност од говорното лице, од ситуацијата и од средината.

Ш. Бали дава своја дефиниција на стилистиката (1951:16): Стилистиката ги проучува експресивните факти на организираниот јазик од гледна точка на нивната афективна содржина, т.е. изразот на фактите на чувственоста – со јазикот и влијанието на јазичните факти врз чувственоста. Подолу (стр. 22) Бали ја дополнува својата дефиниција на следниов начин: Ако се занимава стилистиката со проучување на фактите на изразот на еден определен идиом (мајчин или туѓ јазик), таа мора да се задржи на определен период од развитокот на тој идиом. Ова ја определува стилистиката како синхрониска дисциплина.

Стилистиката, според Бали, треба да почне со проучување на мајчиниот јазик и тоа од неговата најспонтана форма – разговорниот јазик. Средствата на изразот прават систем со своето групирање и со меѓусебното проникнување: зборовите ги разбираме и ги чувствуваме само преку непрекинатата и несвесна споредба со други зборови, споредба што се случува во нашиот мозок.

Ш. Бали (1951:25) нагласува дека стилистиката не го проучува целокупниот јазик, туку таа ги набљудува експресивните факти од специјален агол: нивното значење, нивниот афективен карактер, нивното место во експресивниот систем, процесите што ги определуваат нивните особености. Во поглед на принципите на класификацијата на фактите на изразот (1951:27-28), Бали го упатува читателот да не бара апсолутни и строги закони, туку принципите што ги формулира тој да бидат сфатени како општи тенденции. Фактите на изразот, кои по својата природа содржат деликатни разлики, не можат да се ограничат во цврсти рамки. Не може да се каже дека еден факт на изразот е целосно афективен или целосно интелектуален, дека му припаѓа целосно на разговорниот или на литературниот јазик. Фактите на изразот стојат врз психолошките комбинации во кои секој елемент влегува во различни односи: добриот метод се состои во тоа во секој одделен случај да се определи доминантниот фактор според кој може да биде класифициран стилистичкиот феномен. Според Бали (а со ова тој како да не е многу далеку од Шпицер), за да се открие некоја експресивна вредност, потребни се инстинкт и проникливост. Постапките, пак, што можат да го водат ваквото испитување се сведуваат на едно: споредба. Кога ќе сретне некој збор или израз од разговорниот јазик, говорното лице несвесно го споредува со други со исто значење, но од литературниот, од научниот и сл. Стилистиката, според Бали, треба свесно да го открива тоа што го прават зборувачите несвесно.

За да дојде до афективните карактеристики на изразот, Бали тргнува од зборот како факт на изразот и нагласува дека треба да се води сметка за контекстот на изразниот факт, а контекстот бара изразните факти да бидат поврзани преку природни асоцијации; контекстот влијае на тоа да се најде за секој проучуван израз еден строго логички еквивалент и таа логичка вредност да води кон класификација на изразните факти. Овде особено место има синонимијата. Природата на изразните факти (фактите на изразот) лежи целата врз постојаното и инстинктивно разликување меѓу логичките карактеристики и афективниот тон на јазичните факти.

Афективните карактеристики на фактите на изразот Ш. Бали ги дели на природни и добиени со евокација.

Природните афективни карактеристики на изразот Бали ги дели на такви што се добиени врз основа на нивниот квантитет, потоа врз основа

на квалитетот, како и врз поимот за убавото и за грдото, односно во врска со естетската вредност на изразот (1951: 170-184).

Квантитетот е поврзан не само со димензиите (*море – океан; поток – река*) туку и со интензитетот (*гледа – набљудува; страв – ужас; лутина – бес; уплашен – стаписан*). За изразување на интензитетот на природните афективни карактеристики како најсоодветни се сметаат индиректните изразни средства: *Јас не Ви верувам! – Јас* ***воопшто*** *не Ви верувам! – Не Ви верувам* ***ни збор! – Јас да Ви верувам?! Како не! Море, ајде!***

Во врска со квантитетот се споменуваат и деминутивите: при нивната употреба може да се работи за димензии (*ушно тапанче*), но и за комбинација со афективен момент (*кукичка*). При комбинацијата со афективниот момент доаѓа до израз односот на симпатија наспрема несимпатија, допаѓање наспрема недопаѓање (*носе* наспрема *маже*).

Од квантитетот се преминува кон квалитет и тука настапуваат чувствата и вредносните оцени. Бали вели: штом ќе почувствуваме дека нешто создава задоволство или болка, оценуваме дека станува збор за нешто добро или за нешто лошо (за нас или за другите), односно дека е добро или лошо земено само за себе. Задоволството односно незадоволството, ползата или штетата за личноста што е во прашање, потоа согласноста односно несогласноста со принципите надвор од таа личност (морал, догми и сл.) – сето тоа претставува комплексна хармонична целокупност на мисловните факти што ја определуваат во јазикот разликата меѓу изразите од добрата и оние од лошата страна. Бали ги наведува термините пејоратив и мелиоратив во врска со појавите што ја засегнуваат личноста, наспрема термините лаудатив (пофален израз) и депресиатив (потценувачки израз) во врска со појави што се надвор од личноста (морални судови и сл.). Ваквото разликување, сепак, не може строго да се спроведе поради тоа што често доаѓа до тоа да се прашуваме дали се работи за јасна операција на разумот или за афективна вибрација. Синонимите од кои некои се сметаат за такви што спаѓаат во добрата, а други – во лошата страна, често се групираат околу неутрален збор, збор што го означува нештото (предметот и сл.) независно од неговите добри или лоши страни, но во јазикот, кој не може да се стави во калапи, не е секогаш така. На пример наспрема именката *актер*, за која можеме да кажеме дека е неутрална, стои именката *комедијант*, која има негативна конотација; наспрема *набожност* стои *богомолство* и сл. Има и суфикси со кои може да се изрази вреднување, на пример *-ка* (*градинка*) наспрема *-иште* (*жениште*).

Поимите за убавото и за грдото во овој контекст се поврзуваат со естетската вредност на јазичните факти. Во рамките на разговорниот јазик естетската вредност на јазичниот факт е на втор план, со оглед на информативниот карактер на општењето. Од друга страна, во уметничката литература доаѓа до израз намерата да се остави впечаток на убавина и со јазикот, како и намерата да се прифати и да се забележи убавината и на јазикот во делото.

Бали (1951:184-202) зборува и за фигуративниот јазик и го нарекува постапка на изразот, а не категорија на фактите на изразот. Овде тој зборува за стилските фигури (метафора, метонимија, синегдоха) и предлага ново гледање на нив. Според Бали, основна грешка се прави кога се изразува уверувањето дека фигурите се пред сè производи на естетскиот инстинкт на нашиот дух и дека се изразуваме во преносна смисла (фигуративно) за да ѝ предадеме на мислата пријатен израз. За Бали основен принцип е спонтаната употреба на јазикот.

Афективните карактеристики на изразот добиени по пат на евокација (1951:203-236) се јавуваат покрај природните, а во нивната основа лежи способноста да ги евоцираат средините во кои е најобична и најфреквентна употребата на јазичните факти, со што се добива ефект со евокација. Говорното лице знае дека во неговиот јазик некои зборови се чести, а некои ретки, некои изрази се обични, а некои необични. Поимот за средината се потпира на свесните или на несвесните афинитети на определена група зборувачи. Секој збор или израз има своја природна средина и припаѓа на определен период од развитокот на јазикот или на група, без оглед на тоа дали се работи за професија, за класа, за територија, за литературен род итн. Тие зборови или изрази евоцираат (или одразуваат) одделни чувства и специфични духовни или општествени ставови (П. Гиро 1964:39). Според П. Гиро (1964:40), евокативните вредности се врзани: 1. за тонот (што одговара на старата поделба на едноставен, умерен и возвишен стил: првиот се однесува на разговорниот јазик, вториот – на јазикот на професијата и третиот – на употребата на јазикот во свечени моменти, а мешањето, нивното меѓусебно проникнување претставува можност за безбројни ефекти); 2. за епохата; 3. и 4. за општествените класи и за општествените групи; 5. за дијалектите; 6. за биологијата (овде се вклучува начинот на кој општиме со децата, потоа разликите во јазичниот израз меѓу мажите и жените и сл.).

Евокацијата е, според Бали, посилна кога ќе се употреби зборот надвор од неговата средина, под услов тоа на што се однесува зборот да

му е блиско на колективот. Пример од нашево време може да биде именската група *жолт картон*, чија природна средина е спортот, но во јазикот на печатот се јавува и во други контексти: *Жолт картон за трговците.*

Оценувајќи го пристапот на Ш. Бали, П. Гиро (1964:41) изразува мислење дека е стилистиката на Бали блиска до некогашната реторика (со тоновите, со стиловите, со Вергилиевите кругови), меѓутоа, за разлика од реториката, која дава инвентар на формални категории предадени во правила со загубена функција, Бали настојува да ги осознае функциите на јазикот во неговата бескрајна разновидност и во неговите живи структури.

Ш. Бали се смета за основоположник на стилистиката како наука, специјалист што го определил јасно предметот на стилистиката (според своите сфаќања), ги определил нејзините граници и методично ги спровел принципите на својата анализа. Меѓу повеќето позитивни страни на неговиот *Трактат за француската стилистика* можат да се наведат: блискиот однос со читателот, критичкиот однос кон претходните проучувања на јазикот, свеста дека јазикот не може да влезе во претходно подготвени калапи, дека е бескрајно и непредвидливо разновиден, како и фактот дека се занимава пред сè со разговорниот јазик, со оној јазик (или: функционален стил) што им припаѓа на сите родени зборувачи и што ги одразува непосредно мислите, чувствата, ставовите на зборувачите, но, барем во нашиов случај, го одразува и рамништето на јазичната култура.

**В.** Француската стилистика во 20 век

Француската стилистика од 20 век вклучува следбеници и на Ш. Бали и на Л. Шпицер (Х. Митеран 1971:465-467).

Во рамките на филолошкиот пристап (или: лингвостилистиката) се изделуваат:

а. Психолошките граматики. На пример, Ф. Брино во своето дело „Мислата и јазикот“ ги класифицира конструкциите на француската граматика од психолошка гледна точка, па така на едно место ги разгледува сите граматички конструкции, односно начини за изразување страв. Со тоа се добива некој вид граматичка стилистика на францускиот јазик.

б. Изучувањето на јазичните рамништа: се анализираат граматиката и лексиката од гледна точка на нивните стилистички вредности.

в. Проучување – попис – инвентар на експресивните извори на јазикот. Ж. Марузо во својот „Преглед на француската стилистика“ ги зема предвид: гласовите, графијата, лексиката, граматичките категории, конструкцијата на реченицата, како и версификацијата – тргнувајќи од француската уметничка литература, односно наведувајќи примери од неа.

Во рамките на литературностилистичкиот пристап се изделуваат:

а. Француската универзитетска стилистика, инспирирана истовремено од Ш. Бали, Ф. Брино и Л. Шпицер: за секое дело се препорачува претходно запознавање со еволуцијата на јазикот (т.е. со состојбата на јазикот во соодветниот период), потоа со тогашните состојби во литературата, со естетските идеи на авторот, а се прави и инвентар на јазичниот материјал на делото.

б. Тематска стилистика – под влијание на Л. Шпицер. Во нејзини рамки се разликуваат: егзистенцијалната критика (Ж.П. Сартр), пристапот во чии рамки се разгледува односот меѓу литературата и чувственоста, како и струјата во која се разгледуваат креативните категории, и, одделно, се врши психоанализа на стилот, што може да се нарече психолошка критика (Р. Барт). Заедничко за овие струи е објаснувањето на генезата на делото, изучувањето на релациите што ги поврзуваат креацијата и креаторот.

в. Пристап што ги зема предвид реакциите на читателот – под влијание на Р. Јакобсон. Еден од претставниците е М. Рифатер. Во рамките на овој пристап се тргнува од ефектите врз читателот: на целиот текст може да се гледа како на низа од знаци што функционираат според свои правила и според веројатноста на појавување. Појавата на некој непредвиден, неочекуван елемент го прекинува текот на читањето и предизвикувајќи изненадување – дава ефект.

**Г.** Рускиот формализам

Рускиот формализам опфаќа десетина проучувачи од Петроград и од Москва, кои биле активни во периодот од 1915 до 1930 година. Членови на оваа група се: В. Шкловски, Б. Томашевски, Ј. Тињанов, Б. Ејхенбаум, В. Проп, О. Брик, Р. Јакобсон, В. Виноградов и др. За Цв. Тодоров (1987/1:144) рускиот формализам е еден од доказите дека поетиката може да стане самостојна теориска дисциплина. Основната поставка на овој правец е, според наведениот автор, отфрлањето на сфаќањата дека книжевноста е трансформација на друг, каков било ред на нештата

(животот на авторот, општествено-историските услови во кои живеел, неговите филозофски или верски идеи итн.). Формалистите оформиле Друштво за проучување на поетскиот јазик (ОПОЈАЗ) во 1916 година во Петроград.

Формалистите го концентрираат вниманието на она што е специфично за уметничката литература: литерарноста. Р. Јакобсон во 1919 година се искажува на следниов начин: „Ако има амбиција да стане наука, проучувањето на литературата треба да ја прогласи за свој единствен предмет литературната постапка.“ Така, тие се интересирале за наративните, за стилските, за ритамските и за гласовните структури, а се занимавале и со проблемите на еволуцијата во литерарурата, како и со односот меѓу литературата и општеството.

Ставовите на формалистите ги претставуваме во куса форма:

1. На почетокот, а уште повеќе по Октомвриската револуција, формалистите ја негираат т.н. генетска зависност на литературата од општествено-економските односи и настојуваат да му пристапат на литературното дело како на нешто „направено“, создадено, како на предмет.

2. Формалистите настојуваат да создадат свои методи и свој научен систем и не ги прифаќаат традиционалните пристапи на литературната историја (биографија на авторот, психолошки и социолошки основи на делото итн.).

3. Членовите на оваа група ја отфрлаат противставеноста меѓу содржината и формата затоа што оваа противставеност носи опасност на формата да се гледа како на надворешен украс, а содржината да се разгледува одделно и тоа со методи и за потребите на други науки.

4. Формалистите ги воведуваат поимите материјал (граѓа) и дело (предмет). Според нив, литературното дело се добива со оформување на аморфен, пред сè јазичен материјал – во предмет, нешто, дело. Тие сметаат дека предмет на науката за литературата треба да биде токму тој процес на оформување, (пре)создавање, трансформација, зашто проучувачот ја проучува литерарноста на делото и мора да одговори на прашањето како е тоа оформено од јазичниот материјал.

5. Проучувајќи го односот меѓу материјалот и делото, формалистите дошле до прашањето за односот меѓу практичниот и поетскиот јазик. Според В. Шкловски, првиот е економичен, а вториот – отежнат, запрен, кривулест, па според тоа – конструиран. Како една од основните задачи формалистите си го поставиле проучувањето на постапките со кои се претвора практичниот јазик во поетски.

6. Суштината на оваа постапка, според Шкловски, е очудувањето: авторот пишува со неприроден јазик, се служи со необична лексика, прави синтаксички преместувања, создава специјален ритам, инсистира на гласовната страна на зборовите, го забавува текот на настаните и сл., со што ги прави работите чудни и го приморува читателот да ги „гледа" место да ги препознава (со помош на претходното искуство).

7. За формалистите ритамот е основен фактор во организацијата на стихотворниот говор и нему му се потчинети: римата, метарот, асонанциите и алитерациите.

8. Меѓу другото, формалистите се задржуваат и на прашањето на литературната еволуција. Според Ј. Тињанов, писателите не се надоврзуваат еден на друг, туку прифаќаат нешто од традицијата, но истовремено се оттурнуваат од неа, односно создаваат нешто свое, ново, спротивно.

9. Макар што ја одрекувале врската меѓу општествените односи и литературата, формалистите биле свесни за општествената функција на уметноста. В. Шкловски (1917, според Вл. Рибникар-Перишиќ 1976:26) нагласува дека автоматизацијата на секојдневниот живот доведува до несвесно поминување покрај предметите, луѓето, појавите. Уметноста постои токму за да го врати осетот за животот, да придонесе за тоа одново да се почувствуваат нештата: каменот пак да стане камен. Целта на уметноста, на литературата е – чувството за предметите да се даде преку гледање, а не преку препознавање. Уметноста, литературата – им овозможува на луѓето да ги почувствуваат, одново, како да им е првпат да ги гледаат предметите и луѓето покрај кои минуваат автоматски во секојдневниот живот. Уметничката постапка е постапка на очудување, онеобичување на предметите, постапка чиј резултат е отежната форма, постапка што ги нагласува тешкотиите во перципирањето – тој процес е во уметноста цел за себе и мора да биде продолжен.

И. Амброџо (1977:14-15) укажува на фактот дека поимот формализам имал негативна конотација во Русија во тоа време, како и дека ова теориско-литературно движење израснало „токму од антиспекулативниот став што ги отфрла пристапите кон проблемите на уметноста врз основа на априористички и метафизички категории, како и од антидогматското барање за таква проучувачка постапка што (ќе) ги разгледува диференцијалните, специфичните и техничките карактеристики на уметничкото дело и на книжевноста како низа од специфични феномени". Ова дви-

жење, покрај тоа, израснало и од барањето да се утврди „вербалната" природа на поетското дело.

Во поговорот кон книгата на И. Амброцо, А. Флакер го објаснува остриот полемички карактер на рускиот формализам со фактот дека овој правец се формирал во рамките на рускиот литературноисториски процес во првите децении на дваесеттиот век, а настојувањата на формалистите да му се приближат на литературното дело како на „автономна појава со сопствени закони на создавање – не можат да се одделат од сопствениот руски историски контекст", што доведува до екстремни ставови изречени во острата полемика со тогашните противници.

Во статијата под наслов „Теорија на 'формалниот метод'", Б. Ејхенбаум (1972:3-48; статијата е првпат објавена во 1925 година), ја проследува еволуцијата на формализмот и нагласува дека формалистите немаат теорија што може да се изложи во вид на неподвижен, готов систем, па продолжува: „Оној момент кога ќе мораме на самите себеси да си признаеме дека имаме сеобјаснувачка теорија готова да ги протолкува сите минати и идни случаи, и која затоа нема да има потреба од еволуција, ниту пак ќе биде способна за неа – ќе мораме заедно со тоа да признаеме дека формалниот метод престанал да постои, дека го напуштил духот на научното испитување." Овој став заслужува внимание и има пошироко значење со оглед на обидите за вкалапување на таква материја каков што е јазикот, односно каква што е уметничката литература – во готови теории, и во нивно проучување врз основа на строго формулирани и однапред дадени методи, постапки што не водат кон исцрпен опис и што не овозможуваат објективен однос. За Б. Ејхенбаум принципот на спецификација и на конкретизација на литературната наука се покажал како основен за организацијата на формалниот пристап. Основното убедување на формалистите е дека предмет на литературната наука „мора да биде проучувањето на специфичните особености на литературниот материјал, особеностите што придонесуваат тој материјал да биде различен од секој друг".

Според Ј. Тињанов (1990:171 – текстовите се напишани и првпат објавени во дваесеттите години на дваесеттиот век), литературното дело е систем, како што е и уметничката литература – систем. Само таквото сфаќање може да придонесе за создавање литературна наука. Авторот потцртува: „Требаше да се изврши анализа на одделни елементи од делата, како што се: сижето и стилот, ритамот и синтаксата на прозата, ритамот и семантиката на стихот итн., и да се дојде до сознанието дека е

можно изделувањето на овие елементи – како работна хипотеза, но дека сите овие елементи се наоѓаат во соодност и дека се поврзани. Проучувањето на ритамот во стихот и на ритамот во прозата требаше да покаже дека е различна функцијата на еден ист елемент во различни системи.“ Ј. Тинјанов (1991:16) се заложува за тоа уметноста да биде проучувана на специфичен начин затоа што секое уметничко дело „претставува сложен меѓусебен однос на различни фактори, па задача на проучувачот е да ја определи специфичноста на тој меѓусебен однос“. За овој автор (1990:9-58) ритамот е конструктивен фактор на стихот, а како ритамски фактори тој ги наведува: единството на стиховната низа, збиеноста на стихот, динамизацијата на говорниот материјал и неговата сукцесивност во стихот. Ј. Тинјанов ја разгледува и смислата на зборот употребен во поезијата и нагласува (1990:89) дека во стихот зборот е динамизиран, истакнат, затоа што семантичката важност (и вредност) на зборот во стихот е определена од важноста на ритамот: во изборот на зборот во рамките на стихот преовладува неговата функција во стихот од гледна точка на ритамот, над неговото значење.

Руските формалисти заслужуваат особено признание затоа што предложија и спроведоа еден инаков пристап кон уметничката литература, а особено кон поезијата. Ова им го признаваат и нивните противници. Екстремноста на некои нивни ставови можеме да ја оправдаме пред сѐ со атмосферата со која биле опкружени, но и со полемиките во кои учествувале.

**Д.** Прашкиот круг

Прашкиот круг (или школа) дејствува пред Втората светска војна, а годините 1925-1945 се сметаат за негов класичен период. Членови беа: В. Матезиус, Б. Хавранек, Н. Трубецкој, С. Карцевски, Р. Јакобсон, Ј. Мукаржовски, Б. Трнка и др.

Во своите „Тези“, објавени во Прага во 1929 година, членовите на прашкиот круг се задржуваат и на одделни стилистички прашања. Така, во „Тезите“ се зборува за различните функции на јазикот, како и за одделни негови карактеристики:

1. Во „Тезите“ се изделуваат две важни карактеристики на јазичниот израз: интелектуалноста наспрема афективноста (емоционалноста). Интелектуалниот јазичен израз има социјален карактер, а афективниот

има и социјален карактер, но исто така тој ги изразува и чувствата на единката.

2. Во рамките на социјалната функција се разликува: практичен и поетски јазик. Практичниот јазик е упатен кон означеното, а поетскиот – кон знакот.

3. Во „Тезите“ се одделува и простор за литературниот (стандардниот) јазик. Меѓу неговите особености се наведува неговиот конзервативен карактер во поглед на граматичкиот систем и креативноста – во поглед на речникот. Особено внимание му се посветува на процесот на интелектуализација на литературниот јазик и тоа не само во поглед на речникот (појава на поими непознати во народните говори, термини и сл.) туку и во синтаксичките конструкции.

4. Особена важност за стилистиката има делот од „Тезите“ посветен на поетскиот јазик. Во овој дел се наведуваат следните ставови на пражаните:

а. Треба да се прави разграничување меѓу поетскиот јазик и јазикот на комуникацијата, односно разговорниот јазик.

б. Различните рамништа на поетскиот јазик (фонолошкото, морфолошкото итн.) се тесно сврзани и треба заедно да се разгледуваат. Во разговорниот јазик сите тие вршат комуникативна функција, а во поетскиот добиваат автономна вредност. Во разговорниот јазик комуницираме автоматски, а во поетскиот јазик зборовите и конструкциите покажуваат тенденција за актуализација. Актуализацијата е спротивна на автоматизацијата (начин на изразување, кој е толку обичен што не привлекува внимание). Актуализацијата е можна на сите рамништа на јазикот (гласовно, графичко, морфолошко, зборообразувачко, синтаксичко). Актуализацијата е најмногу застапена во поетскиот јазик.

в. Ритамот е организирачки фактор на стихот и со него се тесно сврзани другите фонолошки елементи: мелодиската структура, повторувањето на гласовите и на гласовните групи.

г. Паралелизмот е исто така карактеристичен за поетскиот јазик, а тој се постигнува со римата.

д. Синтаксичките и ритамските структури се во непосреден меѓусебен однос: нивните граници може да се совпаѓаат или да не се совпаѓаат и во вториот случај доаѓа до т.н. пречекорување.

ѓ. Лексиката во поезијата е исто така актуализирана со необични, неупотребувани зборови (неологизми, архаизми и сл.). На пример, во неологизмот се актуализира морфолошкото образување на зборот.

е. Зборoредот (во јазици со слободен зборoред) може да биде исто така важно средство за актуализација.

ж. Пражаните се заложуваат и за испитување на новите функции на стилските фигури.

з. Основно што треба да се нагласи во врска со поетскиот јазик е дека, според пражаните, „она со што се разликува уметноста од другите семиолошки структури е упатеноста не на означеното туку на самиот знак. Основна карактеристика на поезијата е вниманието упатено кон јазичниот израз.“

ѕ. Кон ова може да се додаде дека Ј. Мукаржовски, во еден свој текст под наслов „Две студии за поетското именување“ (1987:267; статијата е првпат објавена во 1946 година) нагласува дека трите Билерови функции на јазикот (репрезентативна, експресивна и апелативна) не се доволни за карактеризирање на поетскиот јазик. Авторот кон нив ја приклучува естетската функција, упатена на самиот знак. Оваа функција се должи на автономниот карактер на естетските појави. Од своја страна, Р. Јакобсон ја изделува поетската функција и ја карактеризира како резултат на односот на пораката кон самата себеси.

5. Продолжувајќи ја традицијата воспоставена од руските формалисти во поглед на проучувањата на текстот, пражаните дадоа придонес и во таа област, но најголем е нивниот придонес во поставувањето и разработката на концепцијата на функционалната стилистика. Концепцијата за функционалните стилови доби голем број приврзаници и следбеници особено во словенскиот свет. За централна категорија на стилистиката пражаните го прифатија поимот за функционален стил (јазик) како варијанта на јазикот (на пример: разговорен, научен, публицистички итн.). Со тоа како предмет на стилистиката го определија целиот текстовно-јазичен универзум (Ст. Гајда 2001:17).

### Ѓ. Втората половина на дваесеттиот век

Втората половина на дваесеттиот век се одликува со голема динамичност и со разлики во пристапите кон предметот на стилистиката, како и со разлики во методите на проучување.

Во врска со состојбите до 90-тите години, Ст. Гајда (2001:15) ги наведува следните карактеристики:

– постоење на голем број „дисциплини“, како и на концепции што не кореспондираат меѓу себе;

– слабо надоврзување на дотогашните сознајни традиции;

– комуникациско-текстовна ориентација како доминанта во стилистичките проучувања.

Во меѓувреме, како што нагласува авторот, се продлабочуваат разликите и се зголемува бројот на концепциите: се јавуваат многу нови, но фрагментарни концепции, концепции што не можат да се интегрираат во поголеми конструкции. Сепак, може да се каже дека кон крајот на дваесеттиот век во стилистиката доминираат три пристапи: структуралистичко-функционален, прагмалингвистички и когнитивен. Тие не треба да бидат третирани како противставени, туку како комплементарни, зашто претставуваат една цврста основа на која може да се создава стилистиката како трансдисциплина во која стилот (ќе) се третира како контролирачки интегративен принцип и за текстот и за контекстот.

# РЕТОРИКА



## ПРИСТАП КОН РЕТОРИЧКИТЕ ИСПИТУВАЊА

Според Цв. Тодоров (1987/1:130), појавата на реториката е прво сведоштво за размислувањето за јазикот во западниот свет, а првата потврда за тоа се лоцира на Сицилија во петтиот век пред нашата ера. Според легендата, тиранинот Хиерон од Сиракуза им забранил да зборуваат на своите поданици. Поради тоа, сфаќајќи го значењето на говорот, двајца Сицилијанци (Корак и Тејсија) ја создале реториката. Од ова авторот изведува заклучок дека на почетокот јазикот се проучува како говор, т.е. како зборување.

Во демократиите од тоа време држењето говори било многу важна дејност: сите големи грчки и римски државници биле и големи говорници. Покрај богатата практика се развила и теоријата; тргнувајќи од прагматичкиот карактер на реториката, се оди кон сфаќањето на реториката како уметност.

## АРИСТОТЕЛОВАТА РЕТОРИКА

Аристотел (384-322 пред нашата ера) бил ученик на Платон и учител на Александар Македонски, на кого му се припишува искажувањето: „На татко ми сум му благодарен што живеам, а на мојот учител уште повеќе – што живеам достојно.“ Аристотел е универзален гениј, кој ги поставил темелите на многу науки и создал голем број термини.

Аристотел не е прв, но е најдобар, најдлабок, најумен проучувач на способноста да се убеди или да се потресе слушателот. Неговата „Реторика“ е поделена на три книги:

– Во првата се определува местото на реториката меѓу другите вештини и науки, се дава нејзината дефиниција, а се опишуваат и видовите говори.

– Втората книга им е посветена на начините на постигнување уверливост.

– Во третата книга се зборува за стилот, за неговите карактеристики, како и за деловите на говорот.

Во рамките на **првата книга**, Аристотел ја определува реториката како гранка на дијалектиката – и двете се техники, дисциплини што го проучуваат веројатното, можното. Тие расправаат за прашања од општ интерес, а се разликуваат по тоа што дијалектиката доведува до општи заклучоци, а реториката – до единични. Реториката има допирни точки и со политиката (како теорија на државништвото) и со етиката.

Античката реторика познава три вида говори:

а. судски,

б. политички,

в. епидеиктички.

Првиот од наведените говори доаѓал до израз во судската практика; политичкиот говор се оценува како советодавен, се држи во народното собрание и поттикнува на добро, а одвраќа од лошото; епидеиктичкиот говор се свечен, го фали моралното и го осудува неморалното. За секој говор се сметало за важно да има добар распоред: вовед, излагање на предметот, докажување, побивање, заклучок.

Според Аристотел, реториката е способност за пронаоѓање уверливост (убедливост) во секој одделен случај. Уверливост (убедливост) се постигнува со атехнички и со технички методи.

Атехничките методи постојат отпорано (на пример, кај судскиот говор: договори, сведочења и сл.).

Техничките методи на уверливост се постигнуваат со држењето на говорот и ги содржат следниве компоненти:

а. карактерот на говорникот; говорникот треба да се претстави како достоен за доверба, како чесен човек со цврст карактер;

б. расположението во кое се доведуваат слушателите, зашто не е сеедно во каква состојба донесуваме решенија (дали сме задоволни или незадоволни, дали сакаме или мразиме итн.);

в. самиот говор.

Во врска со политичкиот говор, говорникот треба да располага со знаења во врска со приходите и расходите во државата, потоа да има познавања од областа на одбраната на државата, како и на условите за влегување во војна или за склучување мир; говорникот исто така треба да ги познава законите на увозот и на извозот (што се произведува во државата, а што треба да се увезува), а и да го познава законодавниот систем. Говорникот што држи политички говор треба да ги познава и видовите државно уредување и нивните цели. Аристотел ги наведува следниве видови државно уредување:

– демократија (во нејзини рамки државните служби се доделувале со коцка, а целта била – слобода);

– олигархија (власта е во рацете на богатите и целта е поголемо богатство);

– аристократија (функциите се доделуваат според степенот на образованието и воспитувањето, а целта е – одржување на обичаите, на традицијата);

– монархија (државно уредување во кое има еден господар над сите: ако се врши власта според определен ред, се вика кралство, а ако е власта неограничена, се вика тиранија; целта на тиранијата е самозаштита на господарот).

Освен тоа, секој говорник треба да биде свесен за основниот мотив за дејствување на човекот – среќата (благосостојба, задоволство од животот и сл.). Како елементи што придонесуваат за среќата се наведуваат: благороден произлез, многубројни и добри пријатели, богатство, многубројни и добри наследници, убава старост, телесни карактеристики (здравје, убавина, сила), слава, чест, разумност, храброст, праведност, трезвеност, но и: среќна околност...

Со епидеиктичкиот говор говорникот фали или укорува, ги наведува слушателите да го разликуваат доброто од лошото, моралното од неморалното, чесното од нечесното. Се дефинираат особините како: праведност, храброст, трезвеност, дарежливост, великодушност. Аристотел исто така зборува за убавото; на пример убаво е она што е апсолутно добро или она што го сторил некој за татковината, не водејќи сметка за личниот интерес, односно она што се прави без сопствен интерес и сл., но исто така, според Аристотел, убаво е да не се практикува некое тешко физичко занимање зашто слободниот човек не живее за другиот. Пра-

вејќи споредба меѓу „поголемото и помалото“ во овие рамки, т.е. во врска со степенот на убавото, Аристотел вели дека се поубави доблестите и делата на мажите отколу доблестите и делата на жените. Овде ќе цитираме уште една мисла на Аристотел во врска со убавото: *Поубаво е да му се одмаздиш на непријателот отколку да се смириш со него, зашто е правично со иста мера да се врати, а правичното е убаво; освен тоа, карактеристика на храбриот човек е да не биде поразен.*

Во рамките на делот посветен на судскиот говор, Аристотел прави поделба на говорите што се држат за оптужба и оние за одбрана, а потоа се задржува на природата на луѓето што постапуваат неправедно (неморалност и отсуство на самосовладување), како и на мотивите што ги наведуваат луѓето да постапуваат неправедно. Покрај тоа, се задржува и на природата на луѓето кон кои се постапува неправедно. Законите, пак, Аристотел ги дели на посебни и општи. Првите се закони создадени од еден народ и можат да бидат пишани и непишани, а општи се природните закони, меѓу кои спаѓа и оној дека не треба да се убиваат живите суштества (зашто не може да се тврди дека некој тоа го чини праведно, а друг неправедно). Во врска со постапките против законите, Аристотел разликува такви извршени против едно лице и такви што се однесуваат на целата заедница (како што е одбивањето да се служи војска). Аристотел исто така прави разлика во поглед на намерата на извршената неправда: дали се работи за неправедна или за неморална постапка и во врска со тоа врши разграничување меѓу правичноста и праведноста (правото). Под поимот правичност спаѓа сè што заслужува сочувство и простување; правичноста бара да не се употребуваат исти казни за грешки, за престапи и за несреќни случаи. Во поглед на определувањето на тежината на престапот, Аристотел вели дека е потежок оној престап што ги прекршува непишаните закони (зашто моралниот човек и без принуда настојува да биде праведен), но, од друга страна, поголем е оној прекршок што се врши во врска со пишаните закони зашто оној што ги врши не е спречен од последиците (казната).

За судскиот говор се наведуваат пет вида атехнички методи: законите, сведоците, договорите, изјавите и заклетвите. Во врска со законите Аристотел укажува на тоа дека во случај кога е законот во противречност со нашиот случај, треба да упатуваме на општ закон што е во согласност со правичноста и со правдата: не треба да се придржуваме само кон пишаните закони зашто правичното постои вечно и не се врзува со пишаните закони. Аристотел, исто така, укажува на можноста одделни

закони да си противречат, како и на тоа дека некои се двосмислени. Од друга страна, ако е законот во согласност со она што сакаме да го постигнеме, треба да се настојува на неговото спроведување. Сведоците, пак, се делат на стари и нови. Стари се поетите и славните луѓе, чии ставови се општоприфатени, а нови се оние што можат да се изложат на опасност ако сведочат лажно. Сведоците можат да помогнат за утврдување на карактеристиките на престапникот (тужителот настојува тие да се негативни, а бранителот – позитивни). Договорите можат да бидат поволни и неповолни, а изјавите изнудени со мачење можат да бидат прифатени ако ни одат во прилог или одбиени зашто се добиени под принуда. Во врска со заклетвите Аристотел укажува на различните можности на однесување на двете страни кон нив (едната страна може да се заколне, а да не бара или да бара од другата да го стори истото итн.).

Во **втората книга** се зборува за условите што придонесуваат за уверливост на говорот, односно за различните начини на влијание на „душата на слушателот“. За судскиот говор е, на пример, многу важно во какво расположение ќе биде доведен слушателот. Аристотел ги опишува: лутината (гневот), љубовта и омразата, стравот, срамот и бесрамноста, сожалувањето и зависта. Во оваа книга се зборува и за особеностите на луѓето поделени според возраста и според успехот во животот. Така, Аристотел прави подробен опис на карактеристиките на младите и на старите луѓе, како и на луѓето од средна возраст, а потоа на особеностите на луѓето од благороден произлез, на богатите, а и на луѓето што се на власт. Анализата на видовите расположенија, како и на особеностите на наведените групи луѓе, му овозможува на говорникот да го приспособи својот говор кон слушателите.

Покрај ова, се наведуваат и методите на убедување заеднички за сите говори, и тоа: примерите од историјата, басните и изреките.

**Третата книга** му е посветена на стилот. Аристотел вели дека поетите први го поставиле прашањето на стилот. Во оваа книга се изнесуваат неколку карактеристики на добриот стил, меѓу кои на прво место се споменува јасноста, како и соодветноста, а во врска со нив се наведуваат хомонимите, синонимите, метафората и споредбата. Правилноста на говорот зависи од правилната употреба на сврзниците, од употребата на обични, а не описни изрази, од одбегнувањето на двосмислени изрази, како и од водењето сметка за родот и за бројот. За опширноста на стилот придонесува, меѓу другото, опишување на поимот место името (на пример, место да се каже *круг*, се вели: *рамна површина со точки еднакво*

*оддалечени од центарот*). Хармоничноста на стилот се постигнува ако е исполнет со страст, ако е етичен и ако е во согласност со предметот на кој се однесува. Согласноста значи соодветност: за важни работи да не се зборува со потценување, а за неважни како за возвишени (во вториов случај се добива комичен ефект). Што се однесува на исполнетоста со страст, за храбрите дела треба да се зборува со восхит, за безбожните со индигнација, а за лошите со лутина. Секое претерување треба да се надмине со самоконтрола. Аристотел се задржува и на реченичните периоди, па разликува континуиран и периоден стил. Континуираниот стил е координиран, а периодниот – субординиран. Аристотел исто така зборува и за високопарноста на стилот, како и за елегантно и сликовито изразување.

Важно е одбележувањето дека на секој говор му одговара одделен стил, а особено се нагласува, меѓу другото, дека треба да се прави разлика меѓу говорите што треба да бидат слушани / говорени и оние што се наменети за читање.

Оваа книга завршува со анализата на деловите на говорот:

– Воведот е почеток на говорот и треба да го привлече вниманието на слушателот и да го заинтересира, макар што во случаите кога е предметот јасен и не е потребен. Сепак, во говорите наменети за народ, според Аристотел, треба да има вовед за да не личат на импровизација.

– Во врска со обвинението се изнесуваат повеќе идеи за тоа како може да се брани некое дело, а меѓу другите се наведува и пример за постапка што може да им биде заедничка и на тужителот и на обвинетиот: тужителот може да ѝ даде најлоша смисла на постапката на обвинетиот, а овој може да ја оправдува својата постапка колку што може подобро.

– Изложувањето на предметот се разликува кај различните видови говори. За епидеиктичкиот говор е важно да не се изнесуваат сите факти одеднаш, туку постапно, а во политичкиот говор се среќава многу ретко. Во судскиот говор, пак, ако зборува тужителот, тој треба да ги изнесе оние факти што ќе го осветлат случајот, а кај одбраната изложувањето треба да биде покусо и да ги изнесе оние факти што се во согласност со тактиката.

– Уверувањето во судскиот говор се насочува на една од четирите точки (1. непостоење на делото, 2. делото е извршено, но не е штетно, 3. делото е извршено и штетно, но не толку колку што се тврди; 4. делото е извршено и штетно, но не е неправедно или противзаконско). Во епидеиктичкиот говор уверувањето се состои во претерувањето во оцената на убавите и на полезните дела. Политичкиот говор се однесува на идни-

ната и говорникот треба прво да ги наведе своите методи на уверување, а потоа да настапи против ставовите на противникот, односно однапред да им ја одземе силата.

– Прашањата треба да се поставуваат во случаите кога противникот изнесол противречно тврдење, или пак кога противникот не може да одговори категорично. На двосмислените прашања, пак, треба да се одговара подробно и аргументирано.

– Епилогот е составен од четири дела: 1. говорникот треба да постигне слушателите да бидат добро расположени кон него, а кон противникот – не; 2. да го претстави делото или како премногу важно или како неважно; 3. да ги разбуди чувствата на слушателите; 4. да ја рекапитулира содржината на говорот.

## ЦИЦЕРОНОВАТА / КИКЕРО(НО)ВАТА РЕТОРИКА

Кај старите народи (Грците и Римјаните) реториката била во центарот на наставата затоа што, како што е кажано погоре, беседништвото имало големо значење во јавниот живот, но и затоа што била оценета соодветно важноста на јазикот: во јазикот најверно се одразува човековиот дух; јазикот е најсовршена дарба на човековиот дух.

Марко Тулиј Цицерон / Кикеро(н) (106-43 пред нашата ера), римски оратор (говорник) и државник; се оформил како еден од најдобрите правници во своето време, а ги изучувал филозофијата и беседништвото (говорништвото). За таа цел престојувал во Грција и во Мала Азија. Учеството во политичкиот живот доведува до тоа да биде убиен. Се смета за најголем римски говорник и за пренесувач на грчката филозофија во Рим, но и за основач на класичната проза. Повеќе негови дела се посветени на говорништвото (De oratore, Orator и др.).

Според Цицерон, мислењето е безгласен говор, а токму во говорот созрева мислата; освен тоа, говорот има културно-историска вредност, а беседништвото придонесува за скротување на дивите обичаи и за воведување ред и мир. Неговата дефиниција на говорништвото гласи: говорништвото е способност за убедување на слушателот. Во врска со барањата што се поставуваат пред говорникот, Цицерон нагласува дека тој треба да располага со знаења од областа на правото и на државното уредување, но и на психологијата (говорникот треба да ја познава душата на човекот). Говорникот, исто така, треба да биде сестрано образован, но од

друга страна, говорничката способност им дава сила на секој совет и на секоја поука, таа му дава богатство и светлина на секое знаење. Говорникот треба да има познавања од областа на филозофијата, која му обезбедува способност за извлекување заклучоци од единичното кон општото, но исто така и познавања од областа на естетиката, кои ќе ги добие со проучување на книжевноста, а особено на поезијата (на Цицерон му се припишува заслепеност од сјајот на уметноста). Говорникот исто така треба да биде морално зрел, зашто според Цицерон, достоинството и моралноста ја надминуваат важноста на образованието, особено ако се придружени со говорнички талент. Што се однесува на самиот говор, тој треба да биде со богата содржина. Со овие барања Цицерон ги надминува рамките на практичната реторика, а бидејќи изнесува ставови и за книжевноста, се смета за основоположник на теоријата на прозата. Цицерон го издигнал јавниот говор на рамништето на прозна форма (М. Шрепел 1899:70).

Противниците на реториката ја нарекувале „пријателка на лагата“. Сепак, вистинската реторика, според Цицерон, ја почитува вистината, а најдобар е оној говор во кој постои хармонија меѓу содржината и формата. Трите вида говори разработени од Аристотел (1. судски, genus iudicale, кој зборува за минатото; 2. политички, genus deliberativum, кој зборува за иднината; 3. епидеиктички, genus demonstrativum – се однесува на сегашноста) се делат на две групи: првите два вида се практични, а третиот пред сѐ треба да му донесе уживање на слушателот.

Старата наука за реториката има пет дела: инвенција, диспозиција, елокуција, меморија, акција (М. Шрепел 1899:71-86).

**1.** Inventio (инвенција, пронаоѓање) се однесува на содржината на говорот, на запознавањето со предметот на говорот и целосното опфаќање и сфаќање. Една изрека гласи: Rem tene, verba sequentur (Разбери го предметот, а зборовите ќе следуваат). На повеќе места и за говорникот и за писателот Цицерон ја наведува како барање способноста за обопштување (од единичното кон општото), но и способноста за движење во обратен правец (од општото кон единичното). За говорникот е исто така важно искуството, а тоа може да биде сопствено или црпено од книжевноста (овде може да се наведе мислата дека не треба да се чита многу, туку да се читаат добри дела). Цицерон смета дека правилата во реториката, како и во поетиката и во граматиката произлегуваат од практиката на генијалните луѓе, но не треба да бидат премногу строги и подробни. Логиката е помошна дисциплина за реториката и служи за изведување

докази, но при тоа е потребно да се скусува постапката и да не се наведува нешто што е јасно и очигледно. Говорникот треба да влијае не само на умот туку и на срцето на слушателот (односно на читателот) и треба да одбере со кои средства ќе го освои.

**2.** Dispositio (грч. таксис, дијатезис; распоред на материјалот) е вториот дел од реторичката теорија. Говорот се дели на следниве делови:

а. Вовед (exordium): за да се состави воведот, треба да се разгледа и да се осмисли предметот во целост. Тој претставува подготовка на слушателот / читателот, па треба: да го придобие, да го заинтересира за темата, да го претстави говорникот / авторот како чесен и разумен човек, а освен тоа воведот не треба да биде жесток и воинствен и треба да биде кус. Само за општопознати факти или настани не е потребен вовед.

б. Приказ / прикажување (propositio, изнесување на темата, на проблемот за кој ќе зборуваме, како и за контекстот). Во судскиот говор меѓу воведот и приказот има раскажување, narratio, кое треба да биде кусо, јасно и веројатно. Во врска со барањето за стегнатост на излагањето, тоа треба да се поврзе со јасноста, зашто преголемото скусување може да доведе до нејасност, но важно е да не се оптоварува изложувањето со премногу подробности, туку да се изнесе само најважното.

в. Докажување и побивање (confirmatio et refutatio). Според Цицерон, доказите не се бројат туку се мерат: треба да се почне со важни, потоа да се изнесат помалку важни, а на крајот да се изнесат најважните докази. Во врска со побивањето најдобро е да се предвидат забелешките на слушателите (како и аргументите на противникот) и со говорот да им се „одземе силата".

г. Крајот, заклучокот (conclusio) е важен како и воведот. На крајот прво место им се дава на чувствата. И во говорот и во литературното дело на крајот треба да се изнесат силни мисли што ќе фатат длабок корен и ќе поттикнат на размислување.

**3.** Elocutio (наука за изразот). Во овој дел се обработува тоа што е суштествено за говорничката и за книжевничката дејност. Според Цицерон, зборовите и мислите се нешта исти по својата природа, па, според законите на реториката, најголема убавина на изразот се постигнува кога е тој соодветен на предметот. Меѓу зборовите и мислите треба да има совршена согласност. Според Цицерон, за постигнување на тоа совршенство не е доволен само здравиот разум, туку се потребни знаења од областа на филозофијата. Тој смета дека знаењето не е доволно за говорничка способност: покрај него потребна е дарба, а покрај неа – по-

требни се учење и вежбање. Јазикот ќе ја изврши својата задача тогаш кога ќе му помогне на говорникот (или на писателот) од сите страни да ги осветли своите мисли и да ги изрази така што другите да можат јасно и длабоко да ги сфатат. Сè што е надвор од ова претставува празно зборување, непотребен украс – и треба да се осуди. Тој што настојува колку што е можно подобро да ја изрази мислата дејствува во полза на самата мисла. Барајќи го вистинскиот израз истовремено ја испитуваме длабочината на мислата, која, од друга страна, се усовршува со изразот. Реториката не додава мисли, но придонесува за осветлување на природната јасност на мислата: големите писатели успеваат да го изразат она што го чувствува или што го насетува масата.

Цицерон настојува на постигнување соодветност меѓу предметот и изразот и така доаѓа до разликувањето на низок (едноставен), среден (умерен) и висок (возвишен) стил.

Едноставниот стил одговара на таков предмет. Негова главна особеност е природноста. Во него нема украси. Тешко се постигнуваат острината и изразноста, карактеристични за овој стил. И покрај едноставноста, овој стил се издигнува над разговорниот, секојдневен израз. Од гледна точка на говорништвото, овој стил треба да се употребува во воведот на говорот.

Умерениот стил се одликува со елеганција и со звучност: тој треба да му донесе уживање на слушателот / читателот. Овој стил најмногу му се приближува на поетскиот јазик: изобилува со духовити изрази и со метафори. Цицерон најчесто ги држел своите говори, а покрај тоа ги пишувал своите реторички и филозофски дела – во овој стил.

Возвишениот стил одговара само на големи, особено важни предмети и во него превладува страста: дозволени се најјаките стилски фигури.

Според Цицерон, говорничка способност има оној што може да зборува за неважен предмет – едноставно, за предмет со средна важност – умерено, а за предмет со голема важност – возвишено. Покрај тоа, еден предмет не може во сите делови еднакво да се обработува: и во трагедијата не е соодветно постојано да се инсистира на патетика.

Се чини дека, и покрај правилата и упатствата, секој говорник има свој стил, свој начин на држење на говорот, зашто јазикот извира од тајните длабочини на нашето духовно и морално битие.

Како помошни средства за изразување на мислите се наведуваат:

– тропите (фигури на исказот): метафората, синегдохата и метонимијата;

– мисловните фигури: алегоријата, хиперболата, литотата, иронијата, оксиморонот, антитезата, парадоксот, климаксот (некои од нив се третираат како тропи);

– фигурите во потесна смисла: асиндетон, полисиндетон, елипса, апозиопеза, анафора, епифора, реторичко прашање.

Старите народи разликувале: паратаксичен стил (како кај Хомер) и периодичен (во кој мислите се потчинети една на друга: хипотаксичен). Периодот треба да биде прегледен без оглед на должината: долгите периоди се карактеристични за латинскиот јазик.

Овде треба да се спомене и необичниот зборокред, карактеристичен за класичните јазици.

Важно место во Цицероновата реторика зазема науката за ритамот. Според Цицерон, и прозата има ритам. Всушност, ритамот одговара на природната потреба на човековото уво.

Според М. Шрепел (1899:85), јадрото на Аристотеловата реторика е во инвенцијата, а за Цицерон тоа јадро се наоѓа во елокуцијата, со неговото основно правило дека изразот мора да ѝ одговара на мислата. Оттука произлегува второто правило: дека говорот мора да биде разновиден и дека мора да ги следи сите промени на мислата. Ова важи и за сите литературни родови.

**4.** Memoria (наука за помнењето). Според Квинтилијан (35-95 н.е., римски говорник, учител по говорништво; извршил големо влијание на развитокот на европската теорија на литературата), добриот говорник би требало да може да држи говори и без претходна подготовка, а во тоа спаѓа и помнењето на претходно подготвениот говор.

**5.** Actio, pronuntiatio (наука за држењето на говорот). Меморијата и акцијата се важни само за практичните говорници. Акцијата управува со движењата на телото, но не смее да премине во актерска живост. Силата на акцијата е, меѓу другото, и во употребата на гласот. И најголемите говорници не можат да успеат без акцијата.

## КОН СОВРЕМЕНИТЕ СФАЌАЊА СВРЗАНИ СО РЕТОРИКАТА

Во следните дваесет векови реториката полека престанува да поучува во создавањето способност за убедување, а нејзина цел станува способноста за составување „убав" говор. Во врска со тоа, таа сѐ помалку се занимава со видовите говори, а сѐ повеќе со литературата. Освен тоа, реториката сѐ повеќе го стеснува своето подрачје: најпрвин се губат меморијата и акцијата, потоа инвенцијата и, на крајот, диспозицијата. Така, реториката се сведува на елокуцијата, а тоа значи дека се поврзува со стилот. Токму затоа и се вели дека е стилистиката наследничка на реториката, со тоа што, ако се води сметка за етимологијата, почетен предмет на реториката е (из)говорениот збор, а за стилистиката – напишаниот.

Последните реторики (во 18 и во 19 век) често содржат само просто набројување на стилските фигури. Причините за опаѓање на реториката се: од една страна, инсистирањето на строги правила, а од друга – издигнувањето на романтичарскиот дух, кој го сфаќа творештвото како ирационална дејност на осамениот гениј, кому не му требаат никакви правила, како и превласта на историзмот во проучувањето на јазикот, а реториката е пред сѐ синхрониска дисциплина. Така, доаѓа до постепено заборавање на реториката, која престанува да биде задолжителен предмет во наставата.

Сепак, во дваесеттиот век се обновува интересирањето за реториката во врска со развитокот на семиотиката, на стилистиката (Ш. Бали) и на прагматиката.

Во Англија во триесеттите години се јавува интересирање за филозофијата на реториката и се поврзува таа со <u>литературната</u> и со <u>практичната критика</u>. Во САД се јавуваат прирачници со вежби по композиција (на дела), со кои се продолжува реторичката традиција, со тоа што се употребува терминот <u>модерна реторика</u>. Во Белгија се обрнува особено внимание на реторичките фигури и се врши нивна класификација на јазична основа.

Терминот реторика во современата лингвистика и во современата литературна теорија се употребува со нови значења што се во тесна врска со но́вите сознанија, на пример, од областа на прагматиката (К. Велс 1989: 406-407). Од своја страна, Цв. Тодоров (1986:17) ја определува реториката како општа наука за дискурсите. Д. Кристал (1992:333), пак, ја

дефинира како наука за ефективно зборување и пишување, особено во јавното говорење. На ова се надоврзува Ј. Хофманова (1997:121-123), која укажува на фактот дека почнувајќи од секојдневието, па сè до науката, јазикот го употребуваме, меѓу другото, и за да убедиме некого во нешто. Ова особено доаѓа до израз во публицистичкиот функционален стил, но пред сè во областа на рекламата, каде што понекогаш и не се избираат средства за да се пласира еден производ (на пример, во нашава средина: *Отсекогаш – засекогаш; Заштедете купувајќи пакет; Експерт во Вашиот дом; Јас сум во сигурни раце. А Вие?* итн.).

Во чешката традиција се зборува и за говорнички односно за реторички стил, за кој, сепак, се наведува дека не се смета за одделен, туку како составен дел на другите функционални стилови (уметничколитературен, публицистички, административен и научнопопуларен). Ј. Краус (2002:460) укажува на недоволната традиција на парламентарна демократија во неговата земја (Чешката Република), поради што треба да им се обрне особено внимание на настапите во Парламентот, кои се пренесуваат (по општествените промени) преку средствата за јавно информирање. Ова, целосно, важи и за нашава средина, во која сме сведоци, особено по 2001 година, на една многу покомпликувана ситуација.

* * *

Меѓу големиот број вредности и, воопшто, особености на античката реторика, овде ќе избереме две:

Првата се однесува на фактот дека секоја тема, секој предмет треба да добие соодветен јазичен израз: соодветноста е важна карактеристика на јазикот во дејство.

Втората се однесува на вистината, на моралот, на етиката. Макар што се вели дека не е вистина дека е реториката пријателка на лагата, скоро секојдневно се судираме со (јавна) употреба на јазикот за манипулација со слушателот / читателот, за негово придобивање често без аргументи, а со употреба на средства што ќе влијаат на неговите чувства.

# ПОЕТИКА



## ПРИСТАП КОН ПРОУЧУВАЊАТА ВО ОБЛАСТА НА ПОЕТИКАТА

Според Д. Кристал (1992:306), **поетиката** ги проучува оние делови, односно елементи на јазичната структура што ја прават вербалната порака уметничко дело и со тоа ја создаваат естетската функција на јазикот во литературните текстови.

К. Велс (1989:361-362) укажува на фактот дека терминот **поетика** сугерира поврзување со теоријата на поезијата. Сепак етимолошки, според авторката, поетиката, како и поезијата, значи едноставно ’правење, создавање’, па може да се однесува на уметноста од кој било род.

**Поетиката**, според Р. Јакобсон (1966:286), се занимава пред сè со прашањето: *Што е тоа што прави од една вербална (јазична) порака уметничко дело?* Бидејќи е главен предмет на поетиката специфичноста на вербалната уметност во однос на другите уметности, на поетиката ѝ припаѓа водечкото место во литературните студии. Од друга страна, бидејќи поетиката се занимава со проблемите на вербалната структура, а лингвистиката претставува глобална наука за вербалната структура, поетиката може да се смета за составен дел на лингвистиката.

Како теориска дисциплина поетиката се конституира во најново време, но таа има долга предисторија, зашто размислувањето за литературниот текст одело и оди секогаш заедно со литературата. Како што наведува Цв. Тодоров (1987/1:141-142), во западниот свет почетоците на поетиката се врзуваат обично за Стара Грција, но, можеби и порано,

разгледувањето на овие проблеми почнало во Кина и во Индија. Цв. Тодоров му оддава признание на Аристотел, чија „Поетика“ тој ја нарекува „прва систематична расправа“ за ова прашање и сè друго што доаѓа потоа, според него, „може да се толкува како постојана реинтерпретација“ на ова дело. Авторот укажува на фактот дека Аристотел имал за цел да создаде една општа теорија на литературата, која ја „разработува на примерот на трагедијата и на епот.“

Л. Аберкромби (1931, според Вл. Поповиќ 1955:53 во предговорот кон Аристотеловата „Поетика“ во превод на М. Ѓуриќ) вели дека „Поетиката“ (на Аристотел) не е само прва вистинска филозофска дискусија за литературата туку и основа за сите подоцнежни дискусии... „Многу од она што го кажува Аристотел ја илустрира хеленската мисла и се однесува на хеленската литература, но многу од она што го кажува е суштноста на правилното размислување за книжевноста воопшто.“

## АРИСТОТЕЛОВАТА ПОЕТИКА

Делото на Аристотел под наслов „За поетската уметност“ го прикажуваме во превод од М. Ѓуриќ, објавен во 1955 година. Ова дело содржи два дела: во првиот се зборува за општите карактеристики на уметничкото творештво, а во вториот – за трагедијата, за поетите што пишуваат трагедии и за оние што пишуваат епови, како и за споредбата меѓу трагедијата и епот.

За да одговори на прашањата за суштноста на поетската уметност, за нејзините форми и за тоа како треба да се оформува „поетскиот материјал“ за да биде убаво делото, Аристотел врши прво поделба на поетските дела на три типа: еп и трагедија, комедија и дитирамб и авлетика и китаристика. Овие уметности, според Аристотел, прикажуваат со **имитирање, мимесис / мимеса** (претставување, подражавање), а меѓу нив има тројна разлика: тие имитираат со различни средства, различни предмети и на различен начин.

Како средства на имитирањето Аристотел ги споменува: ритамот, говорот и хармонијата, земени заедно, а укажува на тоа дека одделни уметности не се служат со сите средства одеднаш; на пример, епопејата се служи со говорот (неврзан, или пак во метар), додека трагедијата и комедијата се служат со сите наведени средства.

Во врска со предметите на имитирањето, Аристотел укажува на тоа дека уметниците ги имитираат луѓето во дејство и тоа прикажувајќи ги како подобри или како полоши отколку што се, или пак како слични на оние во животот. Така, разликата меѓу трагедијата и комедијата се состои во тоа што во комедијата се луѓето претставени како полоши отколку што се, а ликовите во трагедијата се претставени како „подобри од тие што живеат денес".

Разликите во начинот на имитирање се состојат во тоа што поетот може да раскажува (тој самиот или пак преку некој лик), а може да ги прикажува ликовите како вршат некое дејство.

Поетската уметност, се чини, ја донесле две причини базирани на човековата природа: прво е имитирањето, мимесисот / мимесата (претставувањето, подражавањето), кое е присутно во целиот човеков живот, а второ – чувството за хармонија и за ритам. Според Аристотел, луѓето со природна дарба за имитирање, за хармонија и за ритам, постепено ги усовршувале овие три дарби и на крајот ја создале поетската уметност од обидот за импровизација.

Поетското творештво се поделило според особините на поетите: оние на кои им се допаѓало возвишеното, ги имитирале благородните дела и таквите луѓе со химни, а оние што биле привлечени од простото, ги имитирале делата на лошите луѓе со подбивни песни. Предмет на комедијата, на пример, е смешното, а смешното се определува како некоја грешка или грдотија што не нанесува болка.

На крајот на првиот дел Аристотел ги споредува трагедијата и епопејата: епопејата, како и трагедијата, опширно, во метри, претставува сериозни дејства, а се разликуваат по тоа што трагедијата, по правило, опфаќа дејство што се случува во едно денонокие, а дејството на епопејата е неограничено. Што се однесува на нивните составни делови, тие можат да бидат или исти, или пак карактеристични само за трагедијата.

## Трагедијата и нејзиниот автор

На почетокот на вториот дел, посветен пред сè на трагедијата, Аристотел ја дава следнава дефиниција.

Трагедијата е, значи, подражавање на сериозно и завршено дејство што има определена големина, со говор отмен и посебен за секој вид во одделните делови, со лица што дејствуваат а не раскажуваат, а со преди-

звикување сожалување и страв врши прочистување (катарса) на таквите афекти.

Секоја трагедија, според Аристотел, мора да има шест делови: приказна, карактери, говор (дикција), мисли, сценски апарат и музичка композиција. Овде станува збор за делови што придонесуваат за квалитетот на трагедијата и за нејзиниот ефект врз гледачите.

Најважен дел на трагедијата е приказната, т.е. сплетот на околностите, односно, како што вели Аристотел, без дејство нема трагедија, а без карактери може да има. Трагедијата не ги претставува луѓето, туку нивното дејствување, нивниот живот, среќата и несреќата, а тие лежат во дејствувањето: настаните и приказната се целта на трагедијата. Покрај тоа, елементите со кои привлекува трагедијата се составните делови на приказната: пресвртите (перипетиите) и препознавањата.

По приказната, оценета како најважна за трагедијата, доаѓаат карактерите. На трето место се поставени мислите, т.е. способноста да се зборува исцрпно и соодветно, што ја доведува поетиката во врста со политиката (т.е. теоријата на државништвото) и со реториката (т.е. теоријата на беседништвото). Четвртиот дел се однесува на говорот (дикцијата), а тој е во врска со способноста за изразување со помош на зборови. Музичката композиција е најважен украс, а сценскиот апарат повеќе се однесува на режисерот отколку на поетот, зашто трагедијата може да влијае и без јавно прикажување и без актери.

Приказната, односно сплетот на настаните треба да ги задоволуваат барањата поставени во дефиницијата: приказната треба да донесува завршено дејство, да претставува целост и да има определена големина (важност). Што се однесува на должината, како препорака може да послужи искажувањето дека во нижењето на настаните се добива целост ако премине несреќата во среќа, или пак среќата во несреќа. Она на што треба да се обрне особено внимание е единството на трагичното дејство, при што треба да се изнесат оние делови што се важни за настанот, а не оние што можат да бидат отстранети, а да не се почувствува разлика.

Поетот нема задача да го изложува она што се случило и токму во тоа е разликата меѓу историчарот и поетот: првиот зборува за тоа што се случило навистина, а вториот за тоа што можело да се случи. Поетското творештво, според тоа, се јавува како пофилозофска и посериозна дејност од историографијата, зашто поетското творештво го прикажува повеќе општото, а историографијата зборува за единичното.

Поетот, според Аристотел, треба да ја покаже својата творечка сила повеќе во приказната (во дејството) отколку во стиховите, со оглед на поставувањето на приказната на највисокото место.

Приказните Аристотел ги дели на прости и преплетени. Простите се одвиваат поврзано и единствено, а преплетените – со пресврти и со препознавања, кон кои се додава третиот дел: патосот, како дејство што донесува болка (умирање пред очите на гледачите, ранување и сл.).

Трагедијата, од формална гледна точка, треба да ги има следниве делови: пролог, еписодија (средно дејство), ексода (завршно дејство) и хорска песна, која се дели на воведна песна и песна во текот на одвивањето на трагедијата.

Според Аристотел, најубава е онаа трагедија што располага со сложен склоп на настаните и тоа таков што предизвикува страв и сожалување, а страв и сожалување се постигнува тогаш кога гледаме еден човек што не се истакнува ни по добро ни по лошо, а страда поради некоја грешка (нечија вина). Чувството на страв и сожалување може да се постигне со изведувањето, но и со самиот сплет на дејството, што укажува, според Аристотел, на подобар уметник.

Во врска со начините на предизвикување страв и сожалување, Аристотел се определува и за тоа да ги рангира: најлош е случајот кога некој со знаење има намера да стори нешто, ама не го прави (со што, според Аристотел, предзивикува гадење); потоа доаѓаат случаите кога некој сака да стори некое страшно дело во незнаење, но ја препознава жртвата пред да го изврши делото, потоа, се случува ликовите да направат нешто страшно во незнаење, а најстрашно е кога ликовите прават нешто со знаење. Сепак, Аристотел, како подобро го наведува делото што се врши без знаење, а потоа доаѓа до препознавање, со оглед на фактот дека препознавањето возбудува. Најдобро е, според Аристотел, кога ликовите имаат намера да сторат нешто страшно, но не го прават поради препознавање.

Особена важност има барањето поетот пртходно да си ги претстави настаните во целата нивна живост, а потоа да ја состави приказната и да ја разработи јазичната страна. Според тоа, создавањето поезија е или за оној што е многу талентиран, или пак за оној што е страсно темпераментен, зашто првиот може лесно да вникне во сите можни состојби и односи, а вториот лесно преминува во екстаза.

Трагедијата содржи заплет и расплет, заплетот се состои од настани што ѝ претходат на драмата, а можат да претставуваат и дел од неа

– сето друго е расплет. Заплетот трае до моментот кога се преминува од несреќа во среќа, или пак од среќа во несреќа. Што се однесува на хорот, Аристотел препорачува поетот да го третира како еден од актерите.

Во врска со карактерите, Аристотел укажува на четири елементи што треба да ги има предвид поетот:

1. Карактерите треба да бидат благородни. Според Аристотел, карактер има во секој вид луѓе: и жената и робот можат да бидат благородни, но во врска со жената тоа е помалку важно, а во врска со робот – неважно.

2. Карактерите треба да бидат соодветни. Храброста, на пример, може да биде особеност на некој карактер, но на жените не им одговара да бидат храбри или страшни.

3. Карактерите треба да бидат верни (односно слични).

4. Карактерите треба да бидат доследни (па и доследни во својата недоследност).

Во врска со начините на препознавање, Аристотел наведува примери од литературата и ги наведува следните случаи: со знаци, според тоа како определува самиот поет, по сеќавање, врз основа на изведување заклучок и врз основа на неправилен заклучок на друго лице, како и врз основа на развитокот на настаните, начин што е наведен од Аристотел како најдобар.

Во врска со мислите како дел од трагедијата, Аристотел наведува дека расправањето за нив може да си најде место во реториката, зашто се однесуваат на она што треба да се постигне со говорот: докажување, отфрлање, предизвикување чувства (сожалување, страв, гнев и други), како и прикажување на некој предмет како голем или како неважен.

Дел од дикцијата (говорот) спаѓа во актерската уметност и поетот не се занимава со него. Целокупната дикција ги содржи следниве делови: глас, слог, врска, член, име, глагол, форма, говор.

Гласот е нерасчленет звук, но не каков било, туку звук што може да влезе во еден гласовен систем, зашто и животните произведуваат нерасчленети звуци, но ниеден од нив не можеме да го наречеме елемент на говорот. Гласовите се делат на: звучни (вокали), полузвучни (полувокали) и безвучни (консонанти).

Слогот е група од гласови; таа е без определено значење, а составена е од безвучен глас со звучен или со полузвучен.

Врска е збор без определено значење; тој ниту спречува ниту придонесува повеќе зборови да претставуваат единство и да имаат опре-

делено значење. Врската може да се додава и на краевите и во средината на реченицата, но не може самостојно да се постави на почетокот на реченицата (овде се дадени примери како: *а, но, навистина*). Исто така се наведува и дефиницијата дека се работи за збор без определено значење, но кој може од повеќе зборови со определено значење да направи целост со определено значење.

Член е збор без определено значење, кој покажува почеток или крај, или пак определување на говорот.

Име е збор со значење, но без изразување време; во него одделните делови, земени самостојно, немаат определено значење. Во врска со имињата, Аристотел наведува дека има прости (составени од делови што немаат значење) и сложени (во кои барем еден дел има значење). Покрај тоа, секое име е или обично, или туѓарка (провинцијализам), или метафора, или украс, или неологизам, или продолжено, или пак скусено, и на крајот, променето. Што се однесува на метафората, Аристотел ја дефинира како пренесување на изразот од еден предмет на друг, и тоа или од род на вид, но и обратно, како и од вид на вид, но и врз основа на аналогија. Аналогијата, пак, ја определува како случај во кој вториот член се однесува кон првиот како четвртиот кон третиот, а како пример за аналогија, меѓу другото, го наведува примерот со *староста* наспрема *животот*, како и *вечерта* наспрема *денот* (значи добиваме четири члена): староста наспрема животот е како вечерта наспрема денот, па според тоа може вечерта да се нарече *старост на денот,* а староста – *вечер на животот.*

Глагол е збор со самостојно значење, а покрај другото означува и време; во него одделните делови немаат значење, исто како кај имињата.

Формата им припаѓа на имињата и на глаголите: станува збор за падежни форми, за еднина или множина, за формите со кои се изразува прашање или наредба и сл.

Говорот е група од зборови со свое значење, во која барем некои делови имаат сопствено значење.

Во врска со поетските украси и со поетовата дикција, Аристотел препорачува јасност без едноставност. Едноставноста се должи на употребата на обични изрази, но таа не се препорачува зашто на тој начин се добива неотмена дикција. Аристотел препорачува употреба и на туѓарки, и на метафори, и на украси, и на неологизми, и на продолжувања, како и на скусувања и на променети имиња, но со мера и соодветно според видот на поетското дело. Особено внимание ѝ се посветува на метафората: пое-

тот треба да се одликува со употребата на метафорите, зашто само тоа не може да се научи од други – тоа е знак за генијалност: да можеш да најдеш силни метафори значи да можеш да забележиш сличност меѓу предметите.

## Карактеристики и проблеми на епопејата

Епското поетско творештво имитира (претставува) со раскажување и во стихови, а приказните во него се составуваат драмски (како во трагедиите), т.е. се врзуваат за едно единствено, цело и завршено дејство, дејство со почеток, средина и крај, а целта е овде да се предизвика своевидно естетско уживање. Покрај тоа, епското творештво не смее да личи на историските дела, во кои предмет на прикажување не е едно дејство туку едно време (се изложува сето она што се случило во тоа време, а настаните може и да не се поврзани меѓу себе, односно да не произлегуваат еден од друг). Овде Аристотел му оддава признание на Хомер зашто не ја опеал целата Тројанска војна, туку само еден дел.

Епопејата треба да ги има сите делови на трагедијата освен музичката композиција и сценскиот апарат, а тоа значи дека може да биде проста и преплетена, да го опишува душевниот живот, или пак да биде исполнета со страдања, да има пресврти и препознавања, да располага со убави мисли и со убава дикција.

Во врска со композицијата на епопејата, Аристотел препорачува таа да биде толку долга што да може да се прегледа од почеток до крај, т.е. должината да биде колку на трагедиите предвидени за едно прикажување. Епопејата, од друга страна, има една особеност што ја нема трагедијата: во неа може да се претставуваат повеќе истовремени настани, меѓусебно поврзани. Како најсоодветен метар, според искуството, се покажува херојскиот стих (хексаметарот).

Препораките на Аристотел во врска со постапките на поетот, во голема мера се потпираат на Хомер: Аристотел препорачува поетот да не зборува многу (зашто тоа не е претставување, имитирање) туку треба да ги внесе јунаците и да зборува преку нивните карактери (а тоа значи – да имитира). Во епопејата има многу повеќе место (отколку во трагедијата) за нешто што е чудно, или невистинито, а според препораките на Аристотел, треба да се зема она што не е можно, туку е веројатно, а не она што е можно, но е неверојатно.

За обработката на дикцијата, Аристотел укажува на т.н. празни делови (такви во кои не се зборува за карактерите, односно не се изнесуваат мисли), кои не треба да бидат премногу блескави зашто ќе ги засенат мислите и оцртаните карактери.

Во врска со проблемите на поетот, Аристотел укажува на два вида грешки: грешки наспрема поетската уметност и грешки наспрема определена наука. Забелешките што можат да му се направат на поетското дело, според Аристотел, тргнуваат од пет гледни точки: прво, ако се оцени дека е нешто невозможно; второ, кога е нешто без основа; трето, кога е нешто лошо во морална смисла; четврто, кога е противречно; петто, кога е против правилата на поетската уметност. Во врска со невозможното, Аристотел препорачува да се оправдува со барањето на уметноста, со аргументот дека е така подобро, како и со тоа дека е такво општото мислење, а последново се препорачува како одбрана и во врска со дејства што немаат основа („веројатно е нешто да се случи и против веројатноста“). Во врска со забелешките за моралноста, Аристотел препорачува да се земе предвид ликот што прави нешто или што зборува нешто, зашто тоа може да го прави или за поголемо добро, или пак за да одбегне поголемо зло. Во врска со забелешката за противречноста, Аристотел упатува на постапките при побивањето во дијалектиката. Забелешките во врска со грешките наспрема поетската уметност, Аристотел препорачува да се одбиваат на различни начини, на пример дека станува збор за туѓарки, за метафори, за барања на прозодијата, а во некои случаи поетот може да се оправдува и со интерпункцијата.

## Споредба меѓу трагедијата и епопејата

При споредбата меѓу трагедијата и епопејата, Аристотел ѝ дава предност на првата, наведувајќи ги следниве причини:

– Трагедијата ја исполнува својата задача и без сценска изведба, само со читање, како и епопејата.

– Трагедијата има сè што има епопејата, а покрај тоа има и музика и сценски апарат.

– Имитирањето во трагедијата ја постигнува својата цел за покусо време: она што е збиено повеќе привлекува од она што е врзано за подолго време.

– Епското имитирање не дава таква единственост: од секое епско дело може да се извлече материјал за повеќе трагедии.

– Трагедијата ја постигнува својата цел многу посеопфатно отколку епопејата.

## Платон за поетската уметност

Според М. Ѓуриќ (1955: 32-43), „Поетиката" на Аристотел е скриена полемика со ставовите на Платон во врска со поетската уметност и со нејзиното место во општеството.

Платон (427-347) е филозоф-идеалист, ученик на Сократ. Во Атина, во 387 година основа академија (филозофска школа), а дијалошката форма на неговите дела им дава драмски, поетичен колорит.

Во врска со уметноста воопшто, Платон наведува дека идејата за светот ја создава бог (наведен е примерот со именките *кревет* и *маса* и само идејата за тие предмети е она што постои навистина, бог го создал токму она што претставува креветот или масата, т.е. ја создал идејата за основните карактеристики на овие предмети). Потоа доаѓа столарот, кој прави кревети или маси и него Платон го нарекува, изработувач, создавач на нешто што е слично на вистинското (на идејата). На крајот доаѓа уметникот, сликарот, кој црта кревет или маса, но тој не заслужува да биде наречен ниту создавач ниту изработувач на креветот или на масата; тој е просто имитатор, миметичар на она што го создале бог и столарот, зашто тој ја претставува надворешната форма на предметот, неговиот изглед. Што се однесува на поетот, тој „не разбира ништо освен имитирање, така што другите, кои исто така гледаат само на зборовите, мислат дека е сосем убаво речено кога некој зборува метрички, ритмички или хармонички било за чевларите, било за војување или за нешто друго: на тој начин на говор му е вродена оваа голема чудотворна моќ" („Држава" 601). Понатаму, Платон изразува мислење дека имитирањето, мимесата претставува само играчка а не сериозна работа, а дека поетите на трагедијата се миметичари во најголема мера (602), како и дека сликарската и миметичката уметност се далеку од вистината и со своите дела им се обраќаат на оние делови од човековата душа што се далеку од разумот, „а целта на оваа врска меѓу уметноста и сетилноста не е добра и не е вистина" (603).

Во својата идеална држава, во која, како што е речено, треба да владеат не најбогатите, најчестољубивите или најлукавите, туку најмудрите и во која секој има своја должност, има место само за поетите што пишуваат химни за боговите и песни во слава на благородните луѓе (607). Макар што се вели дека е Хомер поет што ја воспитал Хелада и дека треба од него да се учи, според него да се организира целиот живот и да се воспитуваат другите, макар што се прифаќа дека е Хомер најголемиот меѓу трагичарите, ако се прими забавната Муза во песните и во еповите, тогаш во државата, место законите, место разумот, „ќе завладеат радоста и болката како да се кралови“ (607). Разумот е тој што наложува ваквите поети да бидат истерани од државата (607). Во врска со Хомер, Платон вели дека е тој, изгледа, прв учител и водач на трагичарите, но „ниеден човек не треба да се цени повеќе од вистината“ (595).

Од друга страна, според Аристотел, мимесата се однесува само на она што е достојно.

## Збор-два за катарсата (прочистувањето)

Како што беше наведено, дефиницијата на трагедијата во превод на М. Ѓуриќ гласи:

Трагедијата е, значи, подражавање на сериозно и завршено дејство што има определена големина, со говор отмен и посебен за секој вид во одделните делови, со лица што дејствуваат а не раскажуваат, а со предизвикување сожалување и страв **врши прочистување** на таквите афекти.

Наспрема ова, македонскиот филолог М. Петрушевски, врз основа на своите проучувања и споредбите на различните предлошки, врши исправка на завршниот дел од дефиницијата и таа кај него гласи:

Трагедијата е, значи, подражавање на сериозно (цело) и завршено дејство со определена должина во дотеран говор, и тоа одделно за секој вид во неговиот дел, преку лица што дејствуваат а не со (пре)раскажување, а што со жал и страв го **исполнува составот** на такви (т.е. жални и страшни) **собитија**.

Значи: не прочистување, катарса, туку состав на собитија, систаса на прагми, што е во согласност со „целиот тек на Аристотеловото размислување за поетиката“ (Е. Колева 1992:17).

## КВИНТ ХОРАЦИЈ / ХОРАТИЈ ФЛАК

Според Цв. Тодоров (1987/1:142), влијанието на Аристотел нема да се почувствува веднаш. Неговата „Поетика" не се споменува во вековите што следуваат. Во средниот век се следи Хорациј / Хоратиј, а се јавуваат и голем број текстови во кои се врши кодификација на поетската уметност.

Хорациј / Хоратиј (65-8 год. пред нашата ера) се смета за најдобар римски лиричар. Не пишувал многу, но се обидел успешно во повеќе поетски видови: оди, сатири, епистоли (посланија), од кои најпознато е „Посланието до Писоните", кое го прикажуваме во препев на Љ. Басотова, со предговор од Е. Колева (1996), со наслов „За поетската уметност". Насловот „За поетската уметност" е даден подоцна и не е многу соодветен, со оглед на фактот што е оваа песна козерија и во неа се преплетуваат различни теми и се наведуваат различни мисли.

Вредноста на „Посланието" е во тоа што во него зрелиот уметник, и врз основа на сопственото искуство, зборува за поетското творештво, за стилот, за изборот на зборовите, за композицијата на книжевното дело и за многу други прашања на поетовата дејност.

Текот на мислите е испрекинат; се случува нашироко да се обработува неважен елемент, а основната поставка и главното правило само патем да се формулираат. Сепак, и низ оваа смислена стилизација што ѝ го должи својот тон на козеријата, се наѕира една општа диспозиција, која одговара донекаде на распоредот на материјалот во хеленистичките прирачници во кои се зборува за поетското творештво, за поетското дело и за поетот, т.е. за поезијата, за поемата и за поетот.

Во „Посланието" Хорациј / Хоратиј најмногу се занимава со драмската литература, малку со епската и најмалку со лирската, онаа во чии рамки тој самиот создал најмногу. „Посланието" изобилува со полезни упатства, со важни принципи. Тој бара од авторот јасен и прегледен распоред. Особено нагласува дека самиот уметник треба да си ја одмери силата, да не зема на себе задачи што не може да ги исполни. Хоратиј зборува и за изборот на зборовите, за преосмислувањето на познати зборови, за неологизмите и за стилот. Нови зборови, според Хоратиј, треба да се создаваат внимателно и смислено, зашто и зборовите имаат свој век на траење, свој живот, како што има свое траење: почеток, развиток и крај – човековиот живот.

Како основа, срцевина на уметноста, Хоратиј ја наведува соодветноста на изразот, чии принципи се разработени од грчките автори. Хоратиј ја споменува и мимесата, сфатена како творечко претставување на грчки примери. Хоратиј го смета за примарно рационалното наспрема емоционалното. Сепак, во скриеното емоционално доживување тој ја пронаоѓа сигурната основа за големата уметност.

Најголемиот дел од „Посланието“ ѝ е посветен на драмата и на нејзините законитости: драмата треба да има 5 чина, тројца актери и да се сведе на најмала мера интервенцијата на боговите. Се зборува за хорот, за римската драма, за стихот на драмата, како и за мимесата во драмското творештво.

Третиот дел од „Посланието“ зборува пред сѐ за поетот. Хоратиј смета дека не треба да се поставува на прво место и како најважен или како единствено важен талентот, поетскиот занес, инспирацијата, а да се запоставуваат рационалната, прецизната техника и совесниот труд. Како и постарите антички теоретичари, Хоратиј смета дека поетското творештво има определени етички цели, дека пред сѐ треба да биде од полза, а не само да предизвикува уживање:

*Првиот услов за добро пишување – тоа е умот.*
*Темата ќе ти ја дадат бројни сократовски списи.*
*Ако ја имаш пред очи, зборовите сами ќе дојдат.*
*Оној што знае што должност има кон својата земја,*
*што кон другарите, колку се љуби брат, татко ил' гостин,*
*што на сенатор е должност, а пак на судија што е,*
*што е ролја на врачот пратен во војна – таков*
*знае на секоја личност соодветни својства да даде.*
*Барем учениот поет секогаш пример нек зема*
*од животната стварност, оттаму вистински звуци*
*влече. Често драма со прекрасни мисли и лица,*
*но без некоја вредност, без убост, без уметност права*
*повеќе го забавува народот, втренчен го држи,*
*одошто стихови празни како благогласни трици.*

Така, Хоратиј се претставува како моралист, со желба да биде и поет и мудрец. Хоратиј поставува пред поетите строги барања и во поглед на содржината (да биде високо морална) и во поглед на формата (да

биде естетски издржана). Поетите, според него, не смеат да бидат просечни: тоа не го дозволуваат ни боговите ни луѓето.

Во духот на овие големи барања се создава слика на поетот што дејствува како воспитувач на човештвото. Меѓутоа, Хоратиј ѝ оддава признание и на природната дарба, која мора да се здружи со знаењето и со работата за да се создаде вистинска уметност.

## ВИЛХЕЛМ ДИЛТАЈ: „ПОЕТСКАТА ИМАГИНАЦИЈА (ЕЛЕМЕНТИ ЗА ЕДНА ПОЕТИКА)"

Цв. Тодоров (1987:142) наведува дека од периодот на ренесансата (од средината на четиринаесеттиот до почетокот на шеснаесеттиот век), цитирањето на Аристотел станува правило. Центар на обновата е Италија, потоа центарот се преместува во Германија, особено со почетокот на периодот на романтизмот (кон крајот на 18 век), како и во Англија, а потоа преминува во Франција.

Од друга страна, од почетокот на 18 век, особено во Германија, поетиката станува гранка на филозофската естетика.

Во врска со изложеново, како и со оглед на ставовите кон „Поетиката" на Аристотел, вниманието го привлекува делото „Поетската имагинација (Елементи за една поетика)" од В. Дилтај (1833-1911), германски филозоф, основоположник на т.н. „филозофија на животот".

Според Дилтај, „Поетиката" на Аристотел не е изведена од општи естетски принципи (на пример, принципот за убавото или за уметничката способност). Аристотеловото учење за формите и за техниката на поезијата, во толкувањето на Дилтај, се базира на апстракција од поетските творби и на впечатоците од нив. Постапката на Аристотел Дилтај ја карактеризира како обопштување и анализа и смета дека таа опишува (има дескриптивен карактер), а не е каузално објаснение.

На објективистичкиот пристап на Аристотел, Дилтај му ја противставува германската естетика, чии ставови ги групира на следниов начин:

Првиот став: Поезијата не е имитација на реалноста; таа има способност да го гледа животот – издигната е до орган за разбирање на светот, покрај науката и религијата.

Вториот став се однесува на поимот за убавото. Вкус е способност да се оцени некој предмет со помош на допаѓање или недопаѓање, без каков било интерес. Предметот на допаѓање е убав.

Третиот став го опфаќа односот меѓу уметничкото творештво и реалноста: уметникот го бара убавото во светот околу себе, засилувајќи ги својствата што постојат во реалноста.

Четвртиот став се однесува на историската димензија на поезијата, на промените на националниот вкус. Овде се наведуваат низа согледувања на Ј. Г. Хердер (1744-1803), според кого поетското творештво спонтано настанува врз темелот на јазикот на секоја нација. Во јазикот на поезијата се чувствува националниот живот. Вкусот и сфаќањата за убавото се во тесна врска со човековата променлива сетилно-духовна организација – и затоа и тие се менуваат.

Според Дилтај, најсродна наука на поетиката е реториката, а граматиката и метриката се нејзини основи и примери за нејзино споредбено набљудување. Тој се задржува на разликите во методите на граматиката и на поетиката. Во рамките на граматичките проучувања, фонетичарот може да го разгледува развитокот на фонолошките системи, физиолошките услови за промените, може да врши споредби меѓу системите на одделни јазици. Наспрема тоа, поетиката не може да се запре само на надворешното набљудување. Граматичарот го има јазикот како готов систем, со промени што се случуваат многу бавно. Во поетиката, пак, треба да се воведе каузалниот метод – внатрешен или психолошки – за да може таа да одговори на централните прашања:

1. Каква е функцијата на поезијата во општеството?

2. Дали може да се зборува за општо важење или за историска промена на вкусот во врска со поимот за убавото, со техниката и со нејзините правила?

3. Каков е односот меѓу внатрешниот поттик и формите на поетските дела?

Воопшто, според Дилтај, поетското творештво (создавање) е комплекс од психолошки фактори поврзани со историскиот момент во развитокот на едно општество.

## НЕКОЛКУ СОВРЕМЕНИ ГЛЕДАЊА НА ПОЕТИКАТА

**1.** Како што беше речено на почетокот од овој дел посветен на поетиката, Р. Јакобсон (1966:285-326) ја смета поетиката за интегрален дел на лингвистиката, став што се среќава со критика.

Р. Јакобсон ги наведува шесте функции на јазикот: емотивната, референцијалната, фатичката, метајазичната, конативната и поетската, доведувајќи ги во врска со шесте елементи што го прават човековиот говор: испраќач, референт (предмет), примач, код, канал и порака. Поетската функција на јазикот тој ја дефинира како однос на пораката кон самата себеси, а за поетиката вели дека ја разгледува таа функција на јазикот во нејзиниот однос кон другите функции: во уметничките текстови, а пред сè во поезијата превладува поетската функција над референцијалната.

Во врска со прашањата: кој е лингвистичкиот критериум на поетската функција и која е неопходната карактеристика на секој фрагмент од поезијата, Јакобсон се задржува на двата основни начина на распоредување застапени во вербалното однесување: селекцијата и комбинацијата. Селекцијата во поезијата се изразува како метафора (алегорично, сликовито претставување на поимот; скриена споредба), а комбинацијата – со метонимија (именување на предметот или поимот со име на друг предмет или поим што се во врска со првиот). Од ова, Јакобсон извлекува заклучок дека поетската функција го проектира принципот на еквивалентност од оската на селекцијата врз оската на комбинацијата.

Поетската функција не може да биде ограничена само на поезијата, па поетиката (во поширока смисла) се занимава со поетската функција на јазикот и надвор од неа.

Сепак, анализата на стиховите во целост спаѓа во компетенција на поетиката. Меѓу карактеристиките на поезијата се наведуваат: повторувањето, паралелизмот, двосмисленоста, гласовниот симболизам (со тоа што секоја анализа на поетското гласовно ткиво мора доследно да ја има предвид фонолошката структура на еден јазик). Поетичноста, според Јакобсон, не е дополнување на текстот со реторички украси, туку тотално преоценување на тој текст и на сите негови компоненти, зашто секој вербален елемент употребен во поезијата се преобразува во фигура на поетскиот говор.

Прозата, пак, за Јакобсон претставува преодна јазична дејност – станува збор за премин меѓу строго поетски и строго референцијален текст. Според тоа, прозата, каде што паралелизмите не се толку строго обележени и толку редовни и каде што нема доминантна гласовна фигура, ја поставува поетиката пред позамрсени проблеми.

Р. Јакобсон го завршува својот текст посветен на односот меѓу лингвистиката и поетиката со препораката до лингвистите да ја вклучат

поезијата во своите анализи, зашто нема причина за одделување на литерарното од општојазичното, а отсуството на поетска компетенција кај одделни лингвисти не треба да се толкува како слабост на лингвистиката. На крајот, Р. Јакобсон вели: „...лингвистот што е глув за поетската функција на јазикот и проучувачот на литературата што е рамнодушен кон лингвистичките проблеми и неупатен во лингвистичките методи – претставуваат еднакво јасен анахронизам."

**2.** В. В. Виноградов, во делото „Стилистиката и поетиката" (1971) наведува дека поетиката е наука за формите, видовите, средствата и начините на јазичноуметничкото творештво, за структурните типови и жанрови на литературните дела. Поетиката, тргнувајќи од лингвостилистиката и од теоријата на поетскиот говор, се напојува со поимите и обопштувањата на теоријата на литературата и на науката за уметноста. Најчесто, според Виноградов, научнолитературната стилистика се третира како органски составен дел на поетиката.

Авторот нагласува дека историската поетика го опфаќа учењето за историскиот развиток и за сменувањето на стиловите на литературните родови и жанрови во нивните типични реализации. Поетиката ги проучува историските законитости во формирањето различни видови јазичноуметнички структури како целосни естетски единства. Во своите анализи на литературните дела (а тие можат да бидат: структурни, историски, компаративни), поетиката тргнува од поставките дека сите елементи на уметничката структура на литературното дело го прават целосното единство на естетскиот објект. Формите на ваквата структурна целост на литературното дело се менуваат во текот на историјата, и тоа и во поглед на родовите и во поглед на методите на создавањето. Една од најважните задачи на поетиката е да се откријат историските закони во формирањето на различните видови и типови на организација на јазичноуметничките естетски единства.

Така, во сферата на поетиката се обединуваат и лингвистички, и естетско-стилистички, и научнолитературни, и други научноуметнички начини на пристап кон структурата на уметничколитературните дела.

**3.** Р. Велек, еден од авторите на „Теоријата на литературата", во прилогот под наслов „Стилистиката, поетиката и критиката" (1973:1310-1321) нагласува дека стилистиката не може да биде наполно независна дисциплина: таа мора да се потпира на лингвистиката затоа што го проучува јазикот, а ако го проучува стилот на вербалните творби, таа е

во тесна врска со поетиката, односно со теоријата на литературата, термин што е за Велек поприфатлив.

Велек разликува две стилистики:

Првата го проучува стилот во сите јазични пројави (овде се споменуваат Ш. Бали и неговите следбеници). За ваквиот пристап Велек вели дека е познат уште од Аристотел и се практикува често со прескриптивна цел („добар стил"). Во рамките на овој пристап се прават и обиди за споредба на стиловите во одделни јазици, но и обиди да се создаде една „општа" стилистика. Јасно е дека станува збор за стилистика како дел на лингвистиката.

Втората стилистика влегува во поетиката, односно во теоријата на литературата и во нејзини рамки се врши анализа на одделна творба, а тоа лесно се проширува на целокупниот опус на еден автор, како и на одделни појави кај различни автори итн.

Велек не го прифаќа ставот на Јакобсон во врска со прогласувањето на поетиката како дел на лингвистиката. Тој смета дека мотивите, темите, сликите, симболите, заплетите, типовите на карактерите, трагичното и комичното, возвишеното или гротескното – можат да се разгледуваат и без да се обрнува внимание на јазикот.

Стилистиката и поетиката за Велек се строго дескриптивни дисциплини насочени кон набљудување, класифицирање и обележување било на вербалниот стил, било на вербалните средства употребени во литературата.

Меѓутоа, лингвистичката или стилистичката анализа може само да придонесе за целосна оцена на едно уметничко дело, за неговата естетска вредност.

Литературната критика, според Велек, е таа што ќе ја сознае функцијата на стилот во рамките на сите елементи што придонесуваат за вредноста на делото. Само литературната критика, имајќи ги предвид и надворешнојазичните и надворешностилските вредности, складноста и смисловноста на уметничкото дело, неговиот однос кон светот околу нас, сознанието што го носи за значењето на животот, може да го даде заклучокот за општествената и за општочовечката важност на делото.

**4.** Во пристапот кон дефиницијата на поетиката, Цв. Тодоров (1986) ги наведува разликите меѓу два става во врска со проучувањето на литературата:

Според првиот став, литературното дело е краен и единствен предмет на проучување и Цв. Тодоров го означува со генеричкиот термин толкување, а го дефинира како настојување да се определи смислата на проучуваниот текст. Толкувањето на делото, пак, авторот го смета „во извесна смисла“ за невозможно, затоа што „во извесна смисла, секое дело самото го претставува својот најдобар опис.“

Застапниците на вториот став гледаат на секој одделен текст како на појава на една апстрактна структура и Цв. Тодоров смета дека овој став може да се вклучи во општата рамка на науката. Аналитичарот што тргнува од овој став не настојува да го опише делото што е во прашање, ниту пак да ја определи неговата смисла, туку настојува да ги покаже општите закони чиј производ е конкретниот текст, при што се служи со достигањата на дисциплини како: психологија и психоанализа, социологија, етнологија, филозофија, историја на идеите.

Поетиката, наспрема овие два става, не настојува да ја определи смислата на делото, туку настојува да ги осознае општите закони што го управуваат создавањето на секое дело, а за разлика од методите на споменатите дисциплини, поетиката настојува тие закони да ги открие во самата литература. Според тоа, поетиката претставува истовремено „апстрактен“ и „внатрешен“ пристап кон литературата.

Според Цв. Тодоров, поетиката ги проучува карактеристиките на оние особени видови текстови што ја претставуваат уметничката литература. На секое дело се гледа како на една можна реализација на една општа апстрактна структура. Според тоа, Цв. Тодоров ја определува поетиката како наука што не се занимава со постојната литература, туку со можната, односно со *литерарноста* како апстрактна карактеристика на уметничката литература. Целта на поетиката е да предложи теорија за структурата и за функционирањето на литературното дело, теорија што ќе даде целосен преглед на литературните можности и со тоа постојните литературни дела ќе се покажат како реализирани можности. Терминот поетика Цв. Тодоров го употребува во врска со целата уметничка литература (и поезијата и прозата) и цитира автори што го употребуваат овој термин со исто или со слично значење (Валери, Јакобсон, па и Аристотел).

Што се однесува на двата споменати става во проучувањето на литературата, Цв. Тодоров наведува дека поетиката и толкувањето (ќе) се дополнуваат, зашто „теориското размислување за поетиката“ ако не е поткрепено со податоци за постојните дела ќе биде неефикасно, исто

како и теориските размислувања во областа на јазикот ако не се поткрепени со примери. Воопшто, поетиката ќе биде во тесна врска со сите науки што се занимаваат со текстот, а истовремено, заедно со нив, ќе влегува во рамките на семиотиката, чиј предмет е знакот, односно сите системи – носители на значења.

# СТИЛСКИ ФИГУРИ



## ФИГУРИ НА ЗНАЧЕЊЕТО или ТРОПИ

**Тропите** ги определуваме како **изрази односно конструкции базирани на преобразба на зборовите,** односно **како функционални модификации на значењето во јазикот.**

Членовите на прашкиот круг ги разгледуваат тропите во рамките на појавата наречена **актуализација,** определена како намерно отстапување од стандардната или од неутралната употреба на јазикот. Актуализацијата му служи на испраќачот на текстот да го привлече вниманието на примачот – кон начинот на изразување, овозможувајќи му и естетско уживање. Актуализацијата, според пражаните, се јавува на сите рамништа и може да биде: звучна, графичка, морфолошка, зборообразувачка, синтаксичка и лексичка. Како средства на актуализацијата служат тропите (фигурите на значењето во јазикот) и схемите (фигурите на јазичната форма).

Во продолжение ги наведуваме класичните и некои понови дефиниции за тропите:

**1. Алитерација** (повторување на согласки) и **асонанција** (повторување на самогласки). Станува збор за вид фигури што се состојат во повторување на гласови или гласовни групи на почетоците на соседни зборови. Овие фигури имаат нагласувачка функција, но исто така придонесуваат за еуфоничноста (благозвучноста) на изразот, а не треба да се заборави и нивната семантичка функција, затоа што го нагласуваат зна-

ченскиот однос меѓу поврзаните зборови: *Секој со својата мака си е зафатен; Никаде ништо нема; Никој, никогаш и никаде не го видел; Од сето тоа само сон* и сл.

2. **Антанаклаза** (повторување на еден збор со различно значење): *Не е секој човек човек.*

3. **Парономазија** (нижење зборови со исто или со слично значење, или: поврзување зборови што звучат слично, а имаат различни значења). Парономазијата се поврзува со алитерацијата и дава често ефект на јазична игра: *Здравко, здравец мој попарен; Женска сила за на носила.*

4. **Алегорија**: со помош на жива и конкретна слика се претставува апстрактен поим во преносна смисла. Се среќава во басни и приказни, во кои им се припишуваат човечки карактеристики на животни, на предмети или на појави, односно поими: *итрина – лисица; наивност – јагне.* Визуелно, алегоријата ја среќаваме во следниве примери: *правда – жена со врзани очи и со вага во раката; мир – гулаб; слобода – скршени окови.*

5. **Персонификација и анимизација** (претставување апстрактен поим или идеја во лик на човек: припишување човечки особини на поими, идеи, предмети): *Ќе се утеши несреќата; Ќе се замисли радоста; Денот се буди; Пилата квичи; Градбата расте* и сл.

6. **Перифраза** (замена на името на еден објект или на едно лице, на растение или пак на животно – со описен израз): *авторот на „Тешкото“ (Бл. Конески); земјата на сонцето што изгрева (Јапонија); градот на Вардар (Скопје); царот на животните (лавот); царицата на цвеќињата (розата)* и сл. Во врска со ваквиот вид проширување на изразот се среќаваат и термините **амплификација** и **антономазија.**

7. **Епитет** (сликовит начин на определување некои појави, предмети, дејства – со потцртување на некои карактеристики): *златни денови на детството; гордо стои споменикот на паднатите борци; весело дува пролетното ветре* и сл.

8. **Споредба** (конфронтирање на два или на повеќе предмети или појави за да се објасни едниот / едната од нив со средствата на другиот / другата. Споредбата е едно од најпридодните и најуспешните средства на описот): *Моќниот даб стои како воин; На улицата имаше народ како во празник; Ме гледаше непријателски* (’како да ми е непријател’) и сл.

9. **Хипербола** (Место вистинскиот израз се употребува експресивен израз што го засилува, го зголемува впечатокот): *Нашите ракометарки постигнаа сензационален, невиден, нечуен успех; Целиот свет ни се чуди; Не остана ни капка вода во Куманово* итн.

10. **Литота** (ублажување, намалување на една карактеристика на предметот, лицето, состојбата): *Не ќе биде лошо да се освестиме; Не е невозможно тоа; Не е најсимпатичен* и сл.

11. **Иронија** (се состои во употреба на еден збор со значење на неговиот антоним): *Каде одиш „умна" главо?*

12. **Сарказам** (највисок и најостар степен на иронија; остар потсмев што „гризе").

13. **Оксиморон** (поврзување на два спротивни поими: *темна светлина; чесен крадец; жив мртовец* и сл.).

14. **Катахреза** (нелогично поврзување на зборови: *помалата половина = 'сопругата'*). Катахрезата може да биде автоматизирана, како во примерите: *врескотна боја; глас на крвта.* Покрај наведениот термин, се среќава и терминот **мешана метафора.**

15. **Метонимија** (= грч. преименување) именување на предмет, лице или појава со име на друг предмет, лице или појава, при што меѓу нив има некаква врска, некаков однос, и тоа:

а. содржина наспрема сад: *Изедов три чинии; Испив две чаши.*

б. автор наспрема дело: *Го читам Чинго.*

в. однос меѓу дејството или неговиот резултат и инструментот, средството на тоа дејство: *Неговото перо е остро.*

г. однос меѓу предметот и материјалот од кој е направен тој: *Златото на нејзините раце блескаше.*

д. однос меѓу местото на дејството и тие што се наоѓаат во него: *Аудиториумот вриеше од незадоволство.*

16. **Синегдоха** = употреба на едно име место соодветното, при што меѓу нив е воспоставена релација базирана на квантитет:

а. еднина за множина: *Нашиот човек поминал низ многу тешкотии, а и денес не е поштеден од нив; ...го трампат Македонецот на сите европски политички панагури; Трите сили ќе го победат Турчинот.*

б. множина за еднина: *Ќе се родат можеби Платоновци и кај нас.*

в. дел за целина (pars pro toto): *Скопје не треба да прифаќа понижувачки преговори за уставното име на државата.*

г. вид за род (species pro genere): *Ластовичките се вратија* (птиците); *Немам ни денар* (пари).

д. род за вид (genus pro specie): *Учителството е незадоволно со својот статус во општеството* (сите луѓе што се занимаваат со наставна дејност).

17. **Метафора** (во најширока смисла – каква било употреба на зборовите надвор од нивното основно значење).

Метафората се однесува на употребата на некој збор што именува (означува) некоја класа од предмети, појави и сл., за карактеризирање или за именување на објект што припаѓа на друга класа, врз основа на каков било однос меѓу двете класи. Во формирањето на метафората влегуваат четири компоненти: 1. основниот субјект; 2. помошниот субјект; 3. карактеристики на основниот субјект; 4. карактеристики на помошниот субјект. На пример, како основен субјект можеме да земеме едно име на лице: Марко, а како карактеристики на основниот субјект – дебелина, грубост, насилност, несмасност и сл. Како помошен субјект земаме име на животно на кое му одговараат наведените карактеристики: мечката е дебела, груба, насилна, несмасна. Според тоа, можеме да кажеме: *Марко е вистинска мечка* и на тоа лице можеме да му дадеме прекар: *Мечка(та)*. Метафората се оформува врз основа на заедничките признаци на именуваната класа, помошниот субјект (мечка) и основниот субјект, субјектот на метафората (Марко). Станува збор, се разбира, за постојаните карактеристики на класата претставена со помошниот субјект, а не за некоја карактеристика присутна само кај определен претставник од таа класа.

Метафората најшироко се употребува во поезијата, но претставува и извор за нови значења на одделните зборови, на пример: *ружа на ветровите* (во метеорологијата).

Метафората се проучува во различни области:

– во стилистиката, реториката, естетиката (како стилска фигура);

– во лексикологијата (како извор на нови значења);

– во прагматиката (како специјален вид употреба на јазикот);

– во психолингвистиката и во психологијата (како вид асоцијативен механизам);

– во логиката и во филозофијата (како резултат на определен начин на мислење).

Метафората е најдобро проучена во лексикологијата, во врска со што може да се каже дека колку е побогато значењето на зборот – толку полесно тој се метафоризира, и тоа, на пример, во вид на перифраза (*галениче на судбината* и сл.). За метафоризација служат: именки (*змија; струја* итн.), придавки (*студен пречек* и сл.), глаголи (*совеста гризе* итн.), како и изрази (*фрла зборови во ветар* и сл.).

Метафората ја употребуваме и при именувањето на предметите: *нога на маса; заб на пила* и сл. Таа е, исто така, извор за полисемија (можеме да ги споредиме, на пример, значењата на именката *глава:* 'дел од телото', 'ум', 'живот', 'истакната личност', 'горен, проширен дел од предмет', 'дел од книга' итн.), како и за хомонимија (*тап нож; тапа болка; тап поглед; тап ученик*), но и за синонимија (*плашливец – зајак*).

Во врска со толкувањето на метафората постојат различни сфаќања, па и теории:

А. Најшироко прифатено е она сфаќање што се потпира на Аристотеловиот пристап: метафората е скусена споредба од која е исклучен заедничкиот признак на објектите што се споредуваат. Оваа дефиниција има претрпено модификации, со текот на времето, па се вели дека метафората се потпира на сликовити споредби врз основа на целата класа објекти (а не само на еден од нив, кој може да има сопствени карактеристики) и дека метафората се потпира на постојаното својство на субјектите.

Б. Една друга теорија за метафората ја третира неа како замена и се потпира на перифразите, а не на директното именување.

В. Третата теорија за метафората ја третира неа како заемно дејство, како пресек на два концепциски системи со цел на основниот субјект на метафората да му се припишат својства од помошниот субјект. Во врска со оваа теорија се разликуваат т.н. поимски метафори, кои се јавуваат или кои ги употребуваме често и без свеста дека се метафори (Џ. Лејкоф, М. Џонсон 1990:387-415).

Така, можеме да тргнеме од поимот *полемика* и од поимската метафора *полемиката е војна: Тој ги нападна сите слаби места во моето излагање; Оваа забелешка ја погоди целта; Никогаш не сум го победил во полемиките; Со оваа стратегија нема да успееш* итн.

Тргнувајќи од метафоричниот поим *времето е пари*, можеме да ги наведеме следниве примери: *Не можам да губам време на оваа работа;*

*Потрошив многу години пишувајќи ја книгата; Многу време загубив поради болеста; Ви благодарам за времето што го потрошивте заради мене* и сл.

Покрај поимските, се разликуваат и т.н. ориентациски метафори, на пример: среќата значи качување, тагата – спуштање: *Ова ми го подигна расположението; Сега сме во депресија* итн.

Друг вид ориентациска метафора се сврзува со здравјето и со болеста: здравјето и животот се горе, а болеста и смртта – долу: *Лазар се крена од мртвите; Таа падна болна* и сл.

Покрај горенаведените, можеме да ја спомeнеме ориентациската метафора што се однесува на статусот на некое лице: високиот статус е ориентиран горе, нискиот – долу: *Тој е на врвот на кариерата; Неговиот статус падна; Тој е на дното* и сл.

Овој преглед го завршуваме со ориентациската метафора што се однесува на доброто и на лошото: *Тие продаваат висококвалитетни производи; Работите тргнаа надолу; Тој има високи критериуми* итн.

Како извори за метафоризација можеме да ги спомeнеме:

а. анимизацијата и персонификацијата;

б. споредбата;

в. синестезијата (= заедничкото забележување), т.е. поврзувањето на различни осети; феномен кога стимулот на едно сетило предизвикува реакција кај друго: *боја на гласот; златен глас; темен глас; слатка болка* и сл.

Постојат различни видови класификација на метафорите, од кои ќе наведеме два:

Според првата поделба, метафорите можат да бидат:

1. конвенционални; тие претставуваат дел од секојдневното искуство и се кажуваат без напрегање: *ми отиде мислата* и сл.

2. поетски метафори – се среќаваат во уметничката литература;

3. концепциски метафори, условени од сфаќањата на говорното лице, како и на заедницата на која ѝ припаѓа тоа: *Ги нападнав неговите аргументи.*

4. мешана метафора, т.е. комбинација од несврзливи метафори во една реченица: *Ова е девствено поле бремено со можности.*

Според втората поделба, метафорите можат да бидат:

1. лексикализирани, т.е. такви што ги употребуваме без свеста дека се метафори: *тркало на судбината; крило на врата; корен на појавата; клуч на проблемот* и сл.

2. оригинални метафори, кои се јавуваат во уметничката литература: тие се авторски, индивидуални и му припаѓаат на соодветниот текст.

# ВИДОВИ СТИЛИСТИКА



## ПРИСТАПНИ БЕЛЕШКИ

Во зависност од начинот на кој му се пристапува на стилот во дваесеттиот век, теоретичарите се обидуваат да одделат некои видови стилистички проучувања. Сепак, и тие што го прават тоа, признаваат дека чисти видови не може да има. Освен тоа, нема единство и во поглед на именувањето на некои видови стилистика.

Овде ги изнесуваме класификациите на П. Гиро, Ст. Гајда, М. Јелинек, Ј. Хофманова, Ј. Краус, како и карактеризациите на одделни видови стилистика кај А. Антош и К. Велс.

П. Гиро (1964; 1980) изделува четири видови стилистика, и тоа: дескриптивна, генетска, функционална стилистика, како и стилистичка анализа и интерпретација на текстот (стилистика на текстот, текстстилистика). Ст. Гајда (2001) зборува за: функционална, прагматичка и когнитивна стилистика, а М. Јелинек за лингвостилистика, за теориска и за практична, како и за функционална стилистика; Ј. Хофманова – за прагматичка и за психолошка, а Ј. Краус – за квантитативна стилистика. А. Антош ги анализира карактеристиките на: нормативната, дескриптивната и генетската / генетичката стилистика. Кај К. Велс ги среќаваме разликувањата меѓу литературната и лингвистичката стилистика, но исто така се зборува и за: општа, педагошка, компјутерска, експресивна (се однесува на генетската), потоа за радикална стилистика итн.

## ОПИСНА (ДЕСКРИПТИВНА) СТИЛИСТИКА

За описната (дескриптивна) стилистика се употребуваат уште и именувањата: стилистика на изразот и рационална стилистика.

Основоположник на стилистиката на изразот е Ш. Бали, чиј „Трактат за француската стилистика“ го прикажавме во рамките на главата посветена на прегледот на стилистичките проучувања.

Изразот како термин се однесува на изнесувањето на мислите со помош на јазикот, а јазикот е составен од форми (морфолошки), од конструкции (синтаксички) и од лексика. Сите тие се средства на изразот. Со изразот, пак, се актуелизира мислата во форми, се вклучува (мислата) во граматичката супстанција, како што влегува живот во едно тело.

Според Бали, стилистиката ги проучува фактите на јазичниот израз од гледна точка на нивната афективна содржина, т.е. изразувањето на чувствените факти со јазикот и дејствувањето на јазичните факти врз чувственоста.

Бали утврдува дека секоја идеја се реализира во определена афективна ситуација и тоа се однесува од една страна на испраќачот, а од друга – на примачот на пораката. Сепак, Бали не се интересира толку за афективните состојби колку за афективната содржина на јазикот, т.е. се застапува за проучување на експресивната вредност на јазичните структури воопшто. Подоцна Бали го заменува терминот афективност со терминот експресивност.

Бали ги проучува афективните карактеристики на изразот (на изразните факти) и ефектите од нив ги дели на природни (ефекти) и ефекти добиени со евокација.

Природните ефекти се добиваат со деминутивите, ономатопеите и сл., а меѓу ефектите добиени со евокација ги вклучува зборовите сврзани со определена сфера на употреба (во определена професија, во определен крај, во определен литературен род и сл.).

Стилските ефекти на Бали одговараат на разликувањето меѓу денотацијата и конотацијата, сврзани со двојната функција на јазикот (денотацијата одговара на објективната, поимско-логичка функција, а конотацијата – на субјективната, афективна функција).

Изворите на стилските ефекти, според Бали, треба да се бараат во јазикот, а нивната реализација – во говорот. Предмет на стилистиката на Бали е проучувањето на природната или на евокативната афективна содржина. Тој настојува да ја надмине старата реторика со тоа што ќе ги

проучи функциите на јазикот во сета негова разнообразност и во живите структури, а не низ призмата на затврдените фигури.

Треба да се нагласи дека Бали се интересира пред сè за разговорниот јазик, за јазикот во акција, во кој најмногу доаѓа до израз експресивноста.

Следбениците на Бали (Ж. Марузо, М. Кресо и др.) не се задржуваат само на средствата на изразот (на ниво на јазикот) туку се зафаќаат и со проучување на индивидуалните стилови. Особено внимание се посветува на проучување на лексиката, но не се запоставени ни другите рамништа на јазикот. Така, се разликува фоностилистика, чиј предмет е импресивната и експресивната страна на фонемите. Фоностилистиката се потпира на поимот за фоностилистичките варијанти, поделени на природни (афективен акцент, интонација, продолжување, ономатопеја, асонанција, алитерација) и евокативни (различен изговор на вокалите во различни дијалекти, детски изговор и сл.). Морфостилистиката се занимава со стилската вредност на граматичките категории (род, број, определеност, време, вид, лице и сл.), како и со зборообразувањето. Синтаксостилистиката ги има за предмет реченичните конструкции, како и зборoредот. Семантостилистиката го проучува речникот како главен извор на експресивноста. Во овие рамки се земаат предвид не само природните и евокативните ефекти туку и стилските фигури.

Стилистиката на изразот (дескриптивна, рационална) ги проучува стилистичките вредности на изразните средства, и тоа пред сè експресивните (ова важи за Ш. Бали, кој, како што беше речено, го има во фокусот разговорниот јазик), а подоцна се опфатени и импресивните изразни средства, како и јазичните карактеристики на уметничката литература.

Покрај ова, се прифаќа и статистичкиот метод, со кој некоја црта или појава се мери и се подложува на математичка анализа.

## ГЕНЕТСКА СТИЛИСТИКА

Во врска со генетската стилистика се употребуваат и именувањата: генетичка, идеалистичка, експресивна, литературна, како и: стилистичка критика, односно стилистика на индивидуата (единката).

Главен претставник на генетската стилистика е Л. Шпицер, кој, како што рековме во рамките на главата посветена на историскиот преглед на стилистичките проучувања, настојувал да ги зближи изучувањата

на јазикот и на литературата, со што можат да се збогатат сознанијата и во едната и во другата област.

Според Шпицер, кој се интересира за уметничката литература, стилот е специјален, индивидуален начин на ползување на јазикот: тој се јавува како израз на индивидуата, но и на епохата и на општеството, зашто треба да се разликуваат индивидуални и колективни стилови. Секоја стилистички важна појава за Шпицер претставува остранување (одделување), кое тој го нарекува индивидуално прекршување на нормата и го смета за одраз на духот на авторот.

Јазикот е само една од појавите на духот на авторот, зашто сижето, композицијата, ликовите, сите елементи на делото ја одразуваат личноста на авторот, неговиот поглед на светот. Сфатена на ваков начин, стилистиката се јавува како дел на литературната наука: таа го реконструира делото, неговите извори и интенции, процесот на неговото создавање, неговото значење, и тоа врз основа на анализата на сопствениот, специфичен начин на употреба на јазикот.

Според Шпицер, стилистиката не треба да тргнува од некоја порано утврдена гледна точка надвор од делото, туку од самото дело, од неговиот јазик и, употребувајќи го методот на филолошките кругови – да дојде до духот на авторот. До почетната точка во испитувањето се доаѓа по пат на интуиција, но таа се проверува токму преку филолошките кругови. Критиката му е иманентна на делото.

Пристапот на Шпицер бил критикуван токму поради интуитивниот карактер.

Генетската стилистика се карактеризира со приврзаност кон психолошките и кон социолошките испитувања.

Според П. Гиро (1964:60-66), Л. Шпицер има следбеници во САД и во Европа. Меѓу следбениците во САД има такви што инсистираат на интуитивниот карактер на интерпретацијата и не допуштаат можност за објективна стилистика, потоа такви што ја бараат „визијата на светот" на авторот, како и такви што се посветуваат на проучување на стиловите на епохите, ставајќи акцент на односите меѓу другите уметности и литературното дело: архитектурата, сликарството и уметничката литература се различни средства со кои се изразува една иста историска ситуација со стилови што еволуираат паралелно. Така, јазикот станува само еден знак вклучен во еден сложен систем. Секое јазично отстапување одговара на некое отстапување од нормата на некој друг план: средината, културата и сл. Со ова се создава една сеопфатна концепција на стилот.

Л. Шпицер влијае и на универзитетската критика во Европа во таа смисла што покажува дека не е доволно да се претстави едно дело само преку набројување на неговите јазични особености. Под негово влијание се создаваат студии што можат да бидат поделени на три групи:

1. трудови во кои се разгледуваат одделни изразни средства (метафори, инверзија) кај одделни автори;

2. студии во кои се разгледува јазикот на определена епоха, како и на одделни родови, со детални јазични инвентари (на пример: специфичности на поетскиот, на разговорниот јазик и сл.);

3. студии посветени на стилот на одделни автори.

## ФУНКЦИОНАЛНА СТИЛИСТИКА

За функционалната стилистика зборуваат: П. Гиро, Ст. Гајда и М. Јелинек.

За П. Гиро, функционалната стилистика е прв чекор кон неореториката. Според овој автор, новите форми на пренесување информација, нивната масовност и техничкото усовршување го поставуваат прашањето за односот меѓу формата на говорот и неговата функција.

Така, во шемата преземена од теоријата на комуникацијата, на текстот се гледа како на порака, која се пренесува преку канал од испраќачот до примачот, а се оформува според правилата на определен код, имајќи определена содржина, т.е. референт. Формата на пораката е условена од повеќе компоненти: супстанција (пишуван текст, исказ, песна), јазик, предмет на пораката, испраќач (автор), примач (читател, слушател), канал (книга, весник, радио, телевизија, театар итн.). Секоја од овие компоненти вклучува по неколку променливи големини, а изборот го врши испраќачот (авторот). Како пример за илустрација П. Гиро зема реклама за (продажба на) сапун: треба да се избере начинот на кој ќе се рекламира, а треба да се знае дали ќе се оди на масовна продажба со ниска цена, или пак ќе се упати рекламата кон одбрана публика и за производот ќе биде определена висока цена. Специфичната форма на рекламата, т.е. нејзиниот стил, вклучува стотици променливи вредности и илјадници комбинации или можни избори. Тоа е сврзано со анализата на конкретната ситуација и со разработката на теоријата на цените и на техниката на продажбата, а тоа значи – со создавањето нова реторика, која распо-

лага со нови средства: статистичка анкета, автоматска анализа, конструирање модели.

П. Гиро изразува мислење дека формата на делото (или на производот) зависи од една страна од неговата намена и од целта на авторот, а од друга – од начините на неговото ширење.

Ст. Гајда и М. Јелинек ја поврзуваат функционалната стилистика со дејноста на прашкиот круг.

Основите за функционално гледање на употребата на јазикот можеме да ги најдеме во античко време, кога се зборува за јазичните карактеристики на различните видови говори, како и за поезијата (т.е. уметничката литература). Придонес кон функционалната специјализација на јазичниот израз дава Ш. Бали со тоа што се интересира пред сè за разговорниот јазик, за кој П. Гиро вели дека претставува природна функција на јазикот. Наспрема Ш. Бали, Л. Шпицер се интересира само за уметничката литература, а руските формалисти вршат строго разграничување меѓу практичниот и поетскиот јазик, т.е. меѓу разговорниот јазик и јазикот на уметничката литература. Сепак, основите и разработката на функционалната стилистика се врзуваат за членовите на прашкиот круг, зашто тие, уште во своите „Тези“ објавени во 1929 година зборуваат за проблемите на проучувањето на јазиците со различни функции. Пражаните во своите „Тези“ разликуваат внатрешен и изразен јазик, потоа, како важни карактеристики на јазикот ги наведуваат интелектуалноста и афективноста, а во врска со тоа се изделува интелектуален (кој има социјална функција) и емоционален јазик (кој покрај социјалната, има и функција на соодветно изразување на единката, без оглед на соговорникот). Во рамките на социјалната функција на изразениот јазик тие разликуваат комуникативна функција (станува збор за упатеност кон означеното) и поетска функција (упатеност кон знакот). Во рамките на комуникативната функција на јазикот пражаните разликуваат практичен и теориски јазик. На овој начин, пражаните ги поставуваат основите за најмалку три функционални стилови: разговорниот, уметничколитературниот и научниот. Во „Тезите“ тие му обрнуваат особено внимание на поетскиот јазик.

Функционалниот стил можеме да го окарактеризираме како разновидност на јазикот во која тој се јавува во определена сфера од општествено-говорната практика на луѓето, со особености условени од особеностите на општењето во таа сфера.

Функционалниот стил (јазик) се изделува врз основа на функцијата на текстот. Објективните услови на комуникацијата го обврзуваат говорното лице да употребува соодветни јазични средства, па според тоа тие (условите) имаат стилотворна важност, односно можеме да ги окарактеризираме како стилотворни фактори. Функционалните стилови се оформуваат под влијание на општоприфатените сфаќања за комуникативната функција на јазикот и од тие сфаќања зависи изборот на изразните средства и нивното вклопување во текстот. Постојат различни пристапи и класификации на функционалните стилови врз основа на различни критериуми: според присуството или отсуството на експресивни средства или на дијалектизми, како и на разговорни елементи, сленг, арго и сл.; потоа, степенот на употреба на термини може да биде критериум за поделба, како и присуството или отсуството на реченична кондензација (номинализации од различен вид), па и присуството односно отсуството на фразеологизми итн.

На почетокот пражаните не зборуваат за функционален стил, туку за функционален јазик и изделуваат: разговорен (конверзациски), деловен (предметен), научен и поетски, а во одделни трудови се споменува и новинарскиот јазик. Подоцна се зборува за четири функционални стилови: информативен, стручен, публицистички, уметничколитературен, кон кои се придружуваат уште и административен и ораторски. М. Јелинек (2002:450-451) предлага функционалните стилови да се класифицираат според основната функција на три групи: 1. информативни, 2. убедувачки, 3. уметнички.

Во оваа книга се разгледуваат особеностите на следниве функционални стилови: разговорен, уметничколитературен, публицистички, административен и научен.

## СТИЛИСТИЧКА АНАЛИЗА И ИНТЕРПРЕТАЦИЈА НА ТЕКСТОТ (СТИЛИСТИКА НА ТЕКСТОТ ИЛИ ТЕКСТСТИЛИСТИКА)

Стилистиката отсекогаш се занимавала со текстот, како конкретна реализација на можностите што ги дава секој одделен јазик.

Постојат различни дефиниции на текстот:

Д. Кристал (1991:35) го определува текстот како јазична целост со определена комуникативна функција, окарактеризирана преку принци-

пите на кохезијата (поврзаноста со јазични средства), кохеренцијата (смисловната поврзаност) и информативноста.

К. Велс (1990:458-461) го определува текстот како низа од реченици или искази што образуваат целост врз основа на јазична кохезија и семантичка кохеренција. Авторката ги цитира Р. де Богранд и В. Дреслер, според кои покрај кохезијата и кохеренцијата треба да бидат задоволени и други услови за создавање текст, а тие се: интенцијалност (постоење на план или цел), прифатливост за примачот на текстот, ситуативност (важност со оглед на контекстот, односно на ситуацијата), информативност (степен на нова информација) и интертекстуалност (односи со други текстови).

М. А. К. Холидеј и Р. Хасан (1976:1) го определуваат текстот како целост на јазикот во дејство, а не како граматичка целост каква што е реченицата. Тие го ставаат акцентот на смисловната страна на текстот и препорачуваат на текстот да не се гледа како на единство составено од реченици, туку како на единство реализирано преку реченици.

Текстот е главен предмет на проучување на една гранка на лингвистиката наречена текстлингвистика или лингвистика на текстот. Почетоците на оваа дисциплина се врзуваат со средината на дваесеттиот век, кога се јавува свеста за тоа дека треба да се надминат границите на реченицата како основна единица за анализа, т.е. дека треба да се создаде дисциплина што ќе се занимава со единици поголеми од реченицата и со начините на меѓуреченичното поврзување. Текстлингвистиката се занимава со специфичните средства со кои се осигурува смисловното градење на текстот (текстовноста): лексичките средства од типот на партикулите, воведувачките зборови и изрази, промената на редот на зборовите во зависност од контекстот, интонацијата (во говорената форма), интерпункцијата и формата на буквите (во печатената форма). Во врска со смисловното градење на текстот стои и разбирањето на тој текст, а тоа зависи и од знаењата на примачот: тој треба да располага не само со општи (енциклопедиски) знаења туку и со знаења за комуникацијата во определена средина.

Секој текст има свој стил, т.е. секој текст му припаѓа на определен стил. Стилот не суштествува надвор од текстот: тој се реализира во него. Јазикот, со средствата со кои располага, овозможува создавање текстови, при што создавачот на текстот прави избор од јазичните средства во согласност со конкретната ситуација и со својата цел.

Според Ј. Хофманова (1997:160-161), одделни специјалисти од областа на текстлингвистиката го определуваат стилот (најопшто) како начин на градење на текстот. Други, пак, го сметаат стилот како важна, конститутивна карактеристика на текстот, како еден од факторите што ја обезбедуваат целосноста на текстот. Стилот е придружувач и резултат на решенијата на авторот при формулацијата (стилизацијата) на текстот. Авторот, раководејќи се од избраната стратегија, избира соодветни средства со оглед на темата, ситуацијата, со оглед на тоа дали ќе биде разбран од адресатот и со оглед на тоа дали ќе го постигне саканото дејство врз него; тој исто така може да се труди да ги изрази своите ставови, а неговиот стил може да има и естетска вредност итн. Авторката го цитира К. Хаусенблас, кој наведува четири главни функции на стилот во структурата на текстот:

1. тематско-семантичка функција;
2. естетска (во некои текстови);
3. интеграциска (стилот го поврзува текстот во хомогена целост);
4. карактеризирачка функција: токму стилот е тој што го одделува текстот од другите текстови, а истовремено го приклучува кон определен тип.

## НОРМАТИВНА СТИЛИСТИКА

Има автори што ја изедначуваат нормативната со практичната стилистика, но се чини дека се во право оние што ја сметаат нормативната стилистика за вид стилистика што се занимава со тоа како треба да се служиме со јазичните средства за да ја постигнеме колку што можеме подобро целта што сме си ја поставиле. Нормативната стилистика ги има за основа реториката и поетиката со нивните правила во врска со употребата на јазичните средства, правила произлезени од описот и од анализата на големите дела на старата литература.

Во рамките на нормативната стилистика се зборува за низа карактеристики на стилот што треба да се прифатат или да се одбегнуваат при градењето добар стил:

– За <u>добар (убав) стил</u> се зборува кога станува збор за логичка складност и за граматичка правилност на јазичниот израз. Складноста, пак, се постигнува во случаите кога си соодветствуваат содржината и формата.

– Јасноста на стилот се потпира на зачувувањето на логичниот ред во градењето на речениците и на текстовите и на усогласувањето на зборувањето со разбирањето. Јасноста е спротивна на збрканоста на стилот. За да се постигне јасност на стилот треба да не се развиваат истовремено две мисли, да се претставува мислата во логичка последователност, паралелните мисли да се изложуваат во паралелно оформени реченици. Стилот губи од јасноста со пречките во текот на зборувањето, со употребата на поголем број повеќекратно зависносложени реченици, со изоставање на посредните алки во раскажувањето (алки што ќе придонесат за разбирање на она што се кажува). Сепак, јасноста на стилот не може да се прими како норма во сите случаи, зашто има големи писатели (како Пруст, Џојс, Фокнер) што немаат јасен стил; потоа тука е и дел од модерната поезија, а кон ова можеме да приклучиме и некои научни текстови.

Јасноста е еден од основните фактори на разбирливоста на стилот.

– Разбирливоста на стилот зависи од правилноста на јазичните средства што се употребени во негови рамки, односно од степенот на сложеноста во синтаксата (се мери должината на речениците, се води сметка за сложените реченици и за зборoредот и сл.), како и од степенот на тежината на лексиката (присуството на апстрактна лексика, заемки и термини). За основни надворешнојазични фактори што придонесуваат за разбирливоста на стилот се сметаат: неговата содржина (а тоа значи дека разбирањето на текстот зависи од степенот на знаењата на примачот во врска со дадената тема), потоа начинот на изложувањето на содржината и нејзината атрактивност за примачот. Сепак, разбирливоста на некој текст може да биде и релативен поим бидејќи зависи и од актуелните перцептивни способности на примачот.

– Стегнатоста на стилот не значи инсистирање на тоа да се пишува накусо, зашто на тој начин може да дојде до нејасност. Стегнатоста не значи да се пишува помалку, туку да се пишува подобро. Наспрема неа стои развлеченоста на стилот, која е резултат на наклонетоста кон употреба на описни изрази наспрема вистинските имиња, односно наспрема прецизните (природните), на пример: *преземе чекори во правец на нешто* наспрема *почне нешто; чекори во првите редови* наспрема *води.*

– Прецизноста на стилот се потпира на можното точно определување на лицата, животните, поимите и предметите, на времето, местото, количеството, квалитетот. На прецизноста на стилот, при изборот на јазичните средства, ѝ служат пред сè зборовите со максимално прецизи-

рана содржина (термините: *збор – менлив збор – именка – персонална именка*), како и т.н. зборови независни од авторот: сопствени имиња, имиња на производи, мерни единици, броеви и сл.

– Едноставноста на стилот претставува конструктивна, внатрешна особеност на текстот, спротивна на нејасноста, накитеноста и претенциозноста. Се потпира на изборот на најприродни зборови за дадената ситуација (соодветност!), како и со раскажувачки тек каков што одговара на природниот тек на настаните, без украси што придонесуваат, евентуално, само за естетската вредност на текстот.

– Апстрактноста на стилот се должи на високиот процент на апстрактни именки, како и на прилози, придавки и глаголи изведени од нив, или оформени наспрема нив. Апстрактните зборови го отежнуваат разбирањето на текстот / исказот од страна на помалку образован читател / слушател. Тие му даваат на изразот официјален тон, но истовремено помагаат во објективизирање на неговата содржина. Поради тоа, апстрактноста на стилот, инаку непожелна во т.н. масовна литература, треба да се застапува во научната.

– Конкретноста на стилот се потпира на тоа што се повикува на фантазијата на примачот и на претставувањето на лица и на предмети. Таа е обично резултат на честата појава на конкретни зборови во текстот, т.е. такви зборови што означуваат предмети (во најширока смисла) што можеме да ги перципираме со сетилата. Со голема конкретност се одликува разговорниот јазик (или функционален стил). Конкретноста на стилот е еден од основните фактори на разбирливоста, на пластичноста и на живоста на јазичниот израз.

– Динамичноста на стилот се состои во создавање впечаток за живост, за движење, за промени (на настаните, на чувствата, на мислите), потоа во будење на фантазијата и на заинтересираноста на читателите / слушателите. Степенот на динамичност на стилот зависи од изборот на глаголите (глаголи што именуваат движење или дејство), потоа се поврзува со употребата на личноглаголски форми, како и со куси реченици во актив и сл.

– Статичноста на стилот е спротивна на динамичноста и се карактеризира со висок процент на номинализации и со долги реченици.

## ПРАГМАТИЧКА СТИЛИСТИКА

За оваа стилистика се вели дека претставува природен резултат од развивањето на функционалната стилистика и тие две се дополнуваат.

Овој пристап во стилистиката се занимава со прашањето кои елементи влијаат врз изборот на јазичните и на надворешнојазичните средства, имајќи ги предвид: комуникативната ситуација, како и заемниот однос на учесниците во неа. Така, адресантот може, во зависност од својата цел, да му сигнализира на адресатот дека станува збор за неформално, па и доверливо општење, или обратно – за официјално, институционално. Оваа стилистика се занимава со соодветноста на јазичниот израз тргнувајќи од општоприфатените сфаќања за однесувањето во определени ситуации.

Прагматичката стилистика, исто така, се занимава и со „скриените“ значења на исказите, т.е. со она што не се кажува, а е содржано во исказот (имплицитно), како и со изразите на доминантност, дискриминација, егоцентризам, сервилност, потоа: такт, соработка, почит и сл.

Оваа стилистика се конституира на преминот меѓу стилистиката и прагмалингвистиката.

## КОГНИТИВНА СТИЛИСТИКА

За оваа стилистика се вели дека е сврзана со процесите на создавање и примање на текстот. Таа одговара на две групи прашања:

1. Каков е изборот на јазичните средства и неговиот придонес во интерпретацијата на текстот.

2. Дава когнитивна основа на традиционалните стилски средства (метафора, метонимија, епитет, парадокс).

## ПСИХОЛОШКА СТИЛИСТИКА (ПСИХОСТИЛИСТИКА)

Според Ј. Хофманова (2002:465), станува збор за вид стилистика што се занимава со односот меѓу психичките процеси и стилистичките аспекти на човековиот израз. Овде авторката како прва ја наведува генетската стилистика (ја нарекува експресивна), како и психопоетиката (која е под влијание на психоанализата), потоа афективната стилистика (која

се занимава со влијанието на литературното дело врз читателот), како и процесуалната стилистика (која ги зема под внимание психичките процеси врзани со создавањето на текстот).

## КВАНТИНАТИВНА СТИЛИСТИКА

Оваа стилистика, според Ј. Краус (2002:464), се занимава со фреквенцијата на одделни јазични елементи (зборови, видови реченици и сл.). Обработката на податоците се врши во рамките на математичката статистика и врз основа на теоријата на веројатноста. На тој начин може да се утврди авторството на определен текст. Во врска со статистичкиот метод во стилистиката, К. Велс (1990:439) го наведува терминот стилометрија.

## ДРУГИ ВИДОВИ СТИЛИСТИКА

– М. Јелинек (2002:464) изделува теориска и практична стилистика. Првата се занимава со теориски проблеми, а втората е застапена во наставата по стилистика. К. Велс (1990:438) во врска со практичната стилистика го употребува терминот педагошка.

– Радикалната стилистика (К. Велс 1990:438) се занимава со анализа на различните начини на кои се употребува јазикот за претставување на реалноста и на идеологијата.

– Компјутерската стилистика (К. Велс 1990:438) употребува статистички методи и анализи во проучувањето на различни стилистички проблеми – со помош на компјутер.

– К. Велс го наведува терминот општа стилистика со толкување дека таа треба да ја покрива анализата на сите јазични варијанти што се надвор од уметничката литература.

– Што се однесува на разликувањето меѓу литературната и лингвистичката стилистика (лингвостилистиката), К. Велс (1990:438) за првата вели дека е фокусирана само на литературни текстови, додека втората располага со модели преземени од лингвистиката. За М. Јелинек (2002: 463) лингвостилистиката е лингвистичка дисциплина што се занимава со употребата на јазикот во различни комуникациски ситуации и функции, како и со проучување на влијанието на комуникаторите врз употребата

на јазикот. Сепак, може да се каже дека нема пречки лингвостилистиката да се занимава и со текстови од областа на уметничката литература.

# МАКЕДОНСКАТА СТИЛИСТИКА



## СТИЛИСТИЧКИ ПРОУЧУВАЊА НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ВО ВТОРАТА ПОЛОВИНА НА 20 ВЕК

Прегледот на стилистичките проучувања сврзани со македонскиот јазик во периодот од 1945 година го почнуваме со „Граматиката на македонскиот литературен јазик“ од **Блаже Конески** (која ќе биде цитирана според изданието од 1966 година). Овој, може да се каже, најцитиран труд не само во опусот на авторот туку и во рамките на трудовите посветени на македонскиот стандарден јазик, изобилува со искажувања во кои се укажува на стилската (стилистичката) обележеност, како и на стилската функција на одделни форми и конструкции. Од големиот број белешки од ваков вид можеме да прво место да го спомeнеме исцрпниот опис на вторичните значења на глаголските времиња и начини. На пример, во врска со предминатото време Бл. Конески одбележува дека тоа понекогаш се употребува како стилска разновидност на минатото неопределено време, па се среќава и за означување дејство што се случило по (а не пред) некое друго дејство: *Кога го удрила... обете очи **беа му отскокнале**.* Во врска со примерите со формата *беше* во сите лица и во двата броја (*беше сум дошол, беше дошле*) Бл. Конески укажува на стилската служба на *беше.*

Одделно внимание привлекуваат анализите сврзани со употребата на членот во македонскиот јазик. Така, според Бл. Конески, членот кај личните и кај некои географски имиња „учествува... во создавањето на определена емоционална атмосфера“ (стр. 146 од „Граматиката...“). Бл.

Конески се задржува и на двојноопределените именски групи, поткрепувајќи ги со примери од разговорниот јазик и од јазикот на уметничката литература, на пример од јазикот на К. Чашуле: *А и **оној којот** сношти цела литургија ми отслужи.* За ваквите примери авторот, со право, го дава следново објаснување: „Заменката се јавува за потсилување на определеноста што е веќе изразена со членот" (стр. 147). На стр. 148, пак, ја наоѓаме констатацијата дека членските морфеми *-ов* и *-он* можат да послужат за поживо претставување, како и заклучокот дека, воопшто, тројниот член во македонскиот јазик „дава ред можности за посликовито изразување." Наспрема горново, според Бл. Конески, „испуштањето на членот е една стилска особеност на поетската наспрема прозната реч, бидејќи во поезијата тоа може да стане и на места каде што инаку во разговорниот јазик би било немислимо" (стр. 150). За илустрација е овде наведена песната „Ленка" од К. Рацин. Бл. Конески понатаму се задржува на случаите кога е обично отсуството на членот (стр. 198): во благослови (*И на **твоја** глава!*), во именски групи со присвојните заменски придавки (*со **твоја** помош; со **негово** учество*) и во именски групи со придавката *цел: **цел** затвор знаеше за тоа.*

Интересно е искажувањето на Бл. Конески за местото на придавката како определба на именка (стр. 196). Авторот, имено, наведува дека во народното творештво често се среќаваат примери со именски групи во кои е придавката зад именката-центар и „тоа не се чувствува како некое особено експресивно средство": *чудо големо, кошула ленена, пара сребрена.* Наспрема тоа, во стандардниот јазик, поставувањето на една или на повеќе придавки зад именката може, во извесни случаи, да носи стилска обоеност.

Текстот „Еден опит", објавен за првпат во 1979 година, ги содржи деловите: „За традицијата и иновациите", „За откривањето на песната" и „Иднината на поезијата". Токму во третиот дел Бл. Конески го предвидува трајното присуство на поезијата во животот на човештвото, со оглед на тоа дека таа (поезијата) претставува „поинаков вид на моделирање на светот", што ѝ дава „некоја друга сила". Меѓу компонентите што ѝ даваат сила на поезијата Бл. Конески ја споменува актуализацијата, термин преземен од прашката школа. Овде Бл. Конески го цитира Б. Хавранек (истакнат пражанец) на следниов начин: „Според Б. Хавранек, јазичните искази подлежат на автоматизација. Спротивно се појавува стремежот на актуализација: исказите на некој начин се освежуваат, добиваат во својата експресивност со тоа што се отстапува од рутинското

изразување. Јасно е дека тоа станува особено во уметничката реч." Сепак, Бл. Конески го илустрира поимот актуализација со неколку примери од секојдневниот живот, нагласувајќи дека „потребата за освежување, обновување, актуализирање, претставува основна потреба на човечкото суштество, кое знае што значи во суша голтка студена вода." Актуализацијата во поезијата, според Бл. Конески, има таков ефект што ѝ овозможува (на поезијата) да „ги спасува од сивило, од прашиште, зборовите, синтагмите и речениците, таа е актуализиран исказ."

Токму од гледна точка на актуализацијата Бл. Конески ја разгледува песната „Ленка" од К. Рацин (во предавањето одржано во 1979 година на Семинарот за македонски јазик, литература и култура).

Во 1989 година Бл. Конески ги објавува петнаесетте песни на К. Миладинов со податоци за тоа кога настанале и кои од нив и каде биле објавени. Кон секоја од песните авторот прави стилистичка анализа, но дава и коментари сврзани со животот на К. Миладинов, со народната поезија и со творештвото на другите македонски поети. Во „Прологот" Бл. Конески, меѓу другото, вели: „Во една пригода реков дека поезијата на еден поет не може да биде прочитана само во една генерација... Јас ви нудам само една своја варијанта, а вие продолжете со читањето натаму." Во врска со песната *Ӣӑīа за јуī* Бл. Конески констатира дека е градена врз антитеза и ова тврдење го поткрепува со голем број примери (*ӣамо : вамо; овде : ӣамо; мрачно : свеӣло*), а покрај тоа дава белешки и во врска со определени зборови и зборoформи. Заклучокот што се наметнува гласи дека К. Миладинов напишал песна што може да се смета за „еден од првите обрасци, притоа извонреден, на македонска уметничка поезија" и дека нејзиниот автор „совладал богата поетика во романтичарската сфера."

Покрај посветеноста на македонските дијалекти (со описот, со анализата, како и со нивното непосредно претставување даде придонес и во стилистичките проучувања), **Божидар Видоески**, на почетокот на својата научна дејност, објавувал и прилози посветени на јазикот на печатот, но и прилози на граматички теми, како што е статијата за вокативаната форма кај именките (во која ги набележа тенденциите кон губење на оваа форма) и статијата за сложенките како појава што има основа во народниот јазик, а – од друга страна – нејзиното практикување придонесува за лексичкото богатење на стандардниот јазик.

И **Радмила Угринова-Скаловска** се интересирала, од нормативна гледна точка, за јазикот на македонскиот печат, како и за низа прашања наметнати од јазичната практика (употребата на предлозите, глаголските

префикси и суфикси, туѓите зборови во македонскиот јазик и сл.). Одделно внимание заслужува нејзината статија под наслов: „Две стилски особености во нашиот говорен јазик“, во која зборува, прво, за двојната определеност на именските групи (вакви именски групи авторката забележала не само во разговорниот јазик туку и во јазикот на некои македонски писатели) и второ, за отсуството на удвојувањето на директниот и на индиректниот објект со членувани именски групи, и тоа со императив (*криши главаѿа!*) или при прераскажување. Ваквите примери, како што забележува со право авторката, внесуваат живост во раскажувањето.

Сите шест книги под заеднички наслов „Јазикот наш денешен“ од **Благоја Корубин** содржат раздели посветени на синтаксичка и на стилистичка проблематика, но и во другите раздели се среќаваат низа ставови и забележувања што сведочат за едно особено активно следење на јазичната практика, и тоа во рамките на средствата за јавно информирање, во оригиналната уметничка литература, но и во областа на преводот. Авторот, покрај тоа, обрнува внимание и на разговорниот јазик. Првите четири книги се поделени на теориски делови и делови во кои се разгледува практична проблематика, но мора да се каже дека решавањето на проблемите што ги наметнува практиката не може да биде успешно без здрава теориска основа. Во сите шест книги авторот се занимава со разновидни прашања, почнувајќи од правописни, па сè до ономастички. Во рамките на разделите што го носат насловот „Синтакса и стил“ се разгледуваат проблеми сврзани со употребата на предлозите (овде особено и заслужено место има предлогот *на*), потоа се разгледуваат лескичкосинтаксичките својства на голем број глаголи и во врска со тоа се обрнува внимание на прирокот како конститутивен член на реченицата и тоа од гледна точка на валентноста (интенцијата) на глаголот. Драгоцени се согледувањата на Бл. Корубин во врска со пасивот, со резултативот и со безличните форми на глаголите во македонскиот јазик. Авторот обрнува внимание и на присвојните заменски придавки (меѓу кои пред сè на заменската придавка *свој*, која може да служи како тест за писменоста на секој автор на текст). Бл. Корубин не ги одминува ни сложените речени-ци: пред сè се задржува на релативната реченица (со низа препораки во врска со изборот на сврзувачките средства и во врска со интерпункцијата), но зборува и за декларативните и за начинските, како и за проблемите сврзани со употребата на одделни сврзници.

Од големиот број прашања и предлози за решавање на проблемите можеби треба да се истакне придонесот на Бл. Корубин во проучувањата

на македонскиот член, за кој тој го предлага терминот определувачки: авторот се задржува и на општоопределувачката и на показноопределувачката и на генеричната употреба на македонскиот троен член и дава низа објаснувања во врска со неговата анафорска и катафорска функција во текстот.

Голем простор во шесте книги „Јазикот наш денешен" им е посветен на туѓите зборови во македонскиот јазик и, пред сè, на србизмите. Бл. Корубин настојува да биде изграден правилен однос кон туѓите зборови воопшто, вклучувајќи ги интернационализмите. Своите ставови авторот ги изнесува без воинствен тон и настојува да предложи алтернативи, кои им ги остава на избор на читателите.

Фразеолошките изрази, исто така, имаат свое место во овие книги, особено оние изрази што имаат свои еквиваленти во други јазици. Бл. Корубин со право се застапува против буквалниот превод на овие јазични единици, кои многу непосредно ги одразуваат духот и традицијата на културата на секој одделен народ (се разбира, овде станува збор за народните фразеолошки изрази).

Шесте книги „Јазикот наш денешен" се наменети за широка публика, но со нив треба да се запознае секој македонист, зашто придонесуваат во изградбата не само на коректен туку и на стилски добро оформен израз. Можеби нема да се согласиме со сите ставови на Бл. Корубин (на пример, во врска со попуштањето во поглед на употребата на именките на *-ара*, како и во врска со препораката феминативите да не се употребуваат во строгоофицијални ситуации), но ја цениме огромната упорност што ја пројави во следењето на проблемите што ги поставуваше јазичната практика, одмереноста и научната заснованост што доаѓаше до израз во препораките и во решенијата, како и почитувањето на народната основа на македонскиот јазик.

Голем придонес во областа на фразеологијата даде **Тодор Димитровски** со неговиот „Речник на литературни изрази", во кој се обработени 700 „изрази (фрази) и изреки (афоризми, максими, сентенции, искази и други кратки мудри мисли што се упoтебуваат во писмената и усната реч на образованите слоеви во многу земји во светот" (како што пишува авторот во Предговорот). Во „Речникот" се дадени овие изрази во превод на македонски, но и во оригиналната форма, потоа се дава нивно толкување, како и околностите во кои настанале. Т. Димитровски пројави интересирање и за уметничката литература. Така, неодминлив е неговиот труд во кој се документира употребата на збирномножинските

форми на *-je* кај македонските поети до 1975 година. Авторот покажува, прво, дека македонските поети пројавиле голем афинитет кон овие форми (сметајќи ги за далеку посоодветни за поетскиот израз отколку обичните множински форми) и второ, дека постои голема несигурност во поглед на согласувањето во врска со овие форми (дури и кај еден ист автор може да се забележи и еднинско и множинско согласување). Во рамките на Зборникот посветен на македонскиот јазик во јавното општење, Т. Димитровски се задржува на едно важно прашање: дали треба лекторите (по македонски јазик) да интервенираат во дела од уметничката литература. Авторот, на конкретен пример, докажува дека лекторот, со својата интервенција, може само да придонесе за подобрување на квалитетот на јазичниот израз на делото. Се разбира, станува збор за добар лектор, свесен за тоа дека авторите во областа на уметничката литература имаат скоро неограничена слобода во однос на јазикот, но не треба да си дозволат банални јазични и правописни грешки.

**Оливера Јашар-Настева**, меѓу другото, му се посвети на прашањето на турцизмите во македонскиот јазик. Нејзината книга под наслов „Турските лексички елементи во македонскиот јазик" му покажува на читателот колкав е бројот на турцизмите (вклучувајќи ги и калките) во македонскиот јазик и тоа во различни сфери, почнувајќи од исхраната, па сè до поимите од областа на духовниот живот. Авторката, исто така, ѝ посвети внимание на стилистичката функција на турцизмите во македонскиот јазик. О. Јашар-Настева е исто така автор на трудот посветен на застапеноста на боите во македонската поезија.

Под најголем број трудови сврзани со јазикот и со стилот на македонските поети и прозаисти се потпишала **Ружа Паноска**. Авторите со чиј јазик и стил се занимавала Р. Паноска се: Вл. Малески, Сл. Јаневски, Г. Тодоровски, Ж. Чинго, Бл. Конески. Таа, исто така, се интересира и за општи црти и тенденции во македонската уметничка литература, на пример, за присуството на народно-разговорни елементи во јазикот на дел од современите македонски писатели. Неколку анализи на Р. Паноска се прикажани во рамките на главата посветена на уметничколитературниот функционален стил, а овде, за илустрација, ги наведуваме нејзините размислувања (1997:207-210) во врска со песната „Во паркот" од Бл. Конески, разгледувана заедно со уште една песна од збирката „Златоврв". Песната гласи:

*Почекај ме дури да се вратам.*
*Најди добро место за седење.*
*Не е важен разговорот.*
*Може и да молчиме.*
*Уште е топло,*
*иако сонцето заоѓа.*
*Уште е светло,*
*иако се ближи мракот.*

Р. Паноска, настојувајќи да го пронајде универзалното во единичното (за кои ги употребува поимите макросредина и микросредина), вели: „И во оваа песна се насетува дека емоциите произлегуваат од напредната возраст, која се чипчи за времето, за уште надеж, за уште малку животец. И ете ја сега макросредината. Мотивацијата е плод на една импресија од микросредина, но емоциите ја надминуваат неа и се својствени на макросредината. Секој сака да поживее повеќе, па и при сознанието дека се ближи мракот, настојува да фати од топлината и светлината на сонцето што заоѓа."

Покрај ова, треба да се каже дека учебникот на Р. Паноска под наслов „Современ македонски јазик" претставува солидна основа за проучувањето на македонскиот јазик, а особено во областа на лексиката и фразеологијата. И самата авторка, во одделни трудови, разработува одделни теми од споменатите области.

**Нина Чундева** се истакнува со исцрпните анализи на јазикот на Сл. Јаневски (романот „Тврдоглави" и Кукулинскиот циклус), како и на јазичниот израз на Бл. Конески во книгата „Разговори со Конески" од Ц. Андреевски. Таа појавила интересирање и за некои зборообразувачки неологизми во македонскиот јазик (од стилистичка гледна точка) а нејзина главна тема се русизмите во македонскиот јазик: нивниот статус и односот на нормата кон нив.

Научното интересирање на **Кирил Конески** во најголем дел му е посветено на македонскиот глагол, а со оглед на пристапот на овој автор кон јазикот воопшто, се забележува големо почитување на реалните состојби. К. Конески ги доразвива и ги надградува искажувањата на Бл. Конески во врска со македонскиот глаголски систем, кој, како што е познато, се одликува со големо богатство на форми и значења. Во трудовите на К. Конески среќаваме примери од уметничката, од есеистичката, од научната литература, но и од текстовите на македонските автори

од 19 век и од народната литература. Во разгледувањето на одделни глаголски форми и конструкции, состојбите од 19 век и од народната литература му помагаат на авторот да укаже на основите на тие форми и конструкции, а примерите од уметничката и од научната литература му овозможуваат да ги сопостави значењата и употребата на формите и на конструкциите во соодветните функционални стилови. Одделно треба да се спомене трудот на К. Конески посветен на зборообразувањето во современиот македонски јазик, каде што наоѓаме податоци за продуктивноста на одделни суфикси, како и за архаизирањето на други, што е особено важно при определувањето на стилските и стилистичките карактеристики на одделни зборови.

**Александар Џукески** му се посвети пред сè на јазикот од времето на НОБ, но и на поетскиот израз. За одбележување е неговиот вдахновен текст посветен на Рациновите „Бели мугри", во кој, меѓу другото, вели: „Лириката на Рацин јасно ни покажува дека уметноста на зборот извира и се надоврзува на живиот, на секојдневниот јазик и дека токму тие јазични вистини и сокови треба да му станат основа на литературното творештво. Затоа врската меѓу новиот поетски израз вграден во лириката на Рацин и народниот јазик е непосредна и суштествена, таа е негово поетско откритие и една нова верба за другите да бараат слични патишта во литературното творештво." Меѓу другите квалитети на овој прилог, треба да се истакне ставот на А. Џукески дека не треба да се интервенира во текстовите на песните на Рацин од гледна точка на сегашната состојба во македонскиот стандарден јазик; впрочем, збирката „Бели мугри" е објавена во 1939 година и треба да се почитува Рациновиот подвиг, зашто имаме поет што „ги постави основите на современата македонска литература".

* * *

Одделни прилози се посветени на состојбите во различни функционални стилови: за разговорниот јазик пишува Л. Минова-Ѓуркова (1991), за административниот, научниот и публицистичкиот функционален стил пишуваат Сн. Велковска и Ј. Владова (1998), а Сн. Велковска (2000) е автор на прилогот посветен на публицистичкиот, административниот, научниот и разговорниот функционален стил. Има и трудови во кои се тргнува од една јазична црта, од еден јазичен елемент и се разгледува состојбата во одделните функционални стилови: таква е докторската ди-

сертација на Сн. Веновска-Антевска посветена на сврзникот НО во македонскиот јазик и докторската дисертација на Л. Тантуровска посветена на директниот и на индиректниот објект во македонскиот стандарден јазик. Одделни текстови се посветени на проблеми сврзани со одделни функционални стилови и тука е најголем бројот на прилозите посветени на јазикот на средствата за јавно информирање (автори: Б. Видоески, Р. Угринова-Скаловска, Бл. Корубин, Л. Минова-Ѓуркова, Сн. Велковска, К. Велјановска, Л. Тантуровска, Т. Треневски, Т. Гочкова-Стојановска, Сл. Велева, С. Саздов, С. Груевска-Мацоска, Е. Јованова-Грујовска, Сн. Петрова и др.). Се среќаваат и прилози посветени на законодавноправниот потстил на административниот функционален стил (автори: К. Топлиска, Л. Минова-Ѓуркова), како и почетоци на проучувањето на религискиот функционалностилски комплекс (автори: А. Ѓуркова, Ј. Владова, Л. Минова-Ѓуркова). Т. Гочкова-Стојановска го опишува јазичниот израз на децата, како и средствата на изразот што ги употребуваат возрасните во општењето со нив. Во врска со проучувањата на тајните јазици, на жаргонот, сленгот и аргото, треба да се споменат имињата на: Х. Поленаковиќ, Б. Марков, Др. Стефанија, Т. Треневски, С. Груевска-Мацоска.

Најголемо внимание, сепак, привлекува јазикот на уметничката литература (поезија и проза). Има трудови во кои се разгледуваат делата на поголем број автори од гледна точка на богатството на изразните можности во областа на фонологијата, морфологијата, синтаксата и лексиката (Г. Алексова), а има и монографски трудови посветени на јазикот на еден автор: Р. Паноска му се посветува на јазикот на Вл. Малески, О. Додевска-Михајловска пишува за карактеристиките на јазикот на К. Чашуле, а за јазикот и за стилот на Ж. Чинго покажува интересирање С. Груевска-Мацоска. Со одделни прилози во врска со одделни дела на македонските автори се јавиле: Бл. Конески, Бл. Корубин, Т. Димитровски, О. Јашар-Настева, Р. Паноска, К. Конески, Др. Стефанија, Н. Чундева, А. Џукески, Л. Минова-Ѓуркова, Ж. Цветковски, Ј. Владова, Сн. Веновска-Антевска, Е. Црвенковска, О. Додевска-Михајловска, Л. Тантуровска, Л. Макаријоска, Т. Гочкова-Стојановска, Бл. Петковска, Сл. Велева, А. Бановиќ-Марковска, Хр. Андоновска и др.

Секој роден зборувач на кој било јазик поседува способност да оцени во каква ситуација каков исказ да употреби, што е сврзано и со начинот на однесување, се разбира, ако не сака една единка да оди кон кршење на правилата (некогаш и непишани) на однесувањето и на употребата на јазикот. Во врска со ова, секој роден зборувач, помалку или

повеќе свесно, го приспособува својот јазичен израз кон ситуацијата и кон соговорникот (со возрасен нема да зборува како со дете, со претпоставените или со колегите нема да зборува како со домашните, на погреб нема да кажува шеги итн.). Така се добива основата за разликување на функционалните стилови и за нивно внатрешно, ситуациско и тематско, диференцирање.

Проучувачот, пак, од своја страна, треба да располага со солидни познавања на јазикот на сите рамништа и да знае кои елементи и конструкции се обични и чести, а кои ретки и необични, кои се застарени, а кои можат да се сметаат за нови барем во конкретната фаза од развитокот на јазикот, кои форми и конструкции се во фаза на губење, кои му ги должиме на туѓото влијание и сл. Проучувачот треба да знае кои елементи и конструкции се карактеристични за определен функционален стил за да може правилно да ја оцени вредноста на текстот што го проучува. Тоа се основите што му даваат гаранција дека неговиот труд не е залудно вложен.

# ЈАЗИЧНИТЕ СРЕДСТВА ОД СТИЛИСТИЧКА ГЛЕДНА ТОЧКА



## ЛЕКСИКА

Лексиката сфатена како целокупност на зборовите во еден јазик, т.е. целокупниот речнички состав на даден јазик, непосредно или посредно го одразува светот околу нас, реагира на промените во општествениот, материјалниот и културниот живот на говорната заедница. Лексиката постојано се дополнува со нови зборови за означување нови предмети, појави, процеси и поими. Напредокот во различните области на науката и на материјалното производство доведува до појава на цели групи нови зборови, на пример: *комйјуйер; йринйер / йечайач; фонй; маус / ѓлувче; болд; ийалик; йасйира; формайира* итн. Често, ваквите зборови влегуваат во општа употреба, макар што можат да бидат и заменети со домашни таму каде што е можно (спореди: *йечайач; ѓлувче*).

Во лексиката доаѓаат до израз општествено-политичките услови на животот на една говорна заедница, како и социјалните и професионалните разлики меѓу зборувачите, потоа разликите во возраста, па и во полот и сл.

### Видови лексика според карактерот и според сферата на употребата

Основен зборовен фонд. – Секој природен јазик располага со такви зборови што можеме да ги окарактеризираме како најстари, најфрек-

вентни, општопознати, најчесто куси и стилски необележени, макар што тоа не значи дека при употребата не можат да извршат некаква особена функција од стилска гледна точка (на пример, повторување на сврзникот *и*, или пак употреба на личната заменка *ти* при обраќање кон непознати лица и сл.). Во основниот лексички фонд, како што е познато, спаѓаат: заменските зборови (личните заменки, присвојните заменски придавки, потоа показните, лично-предметните, прашалните, релативните, неопределените), сврзниците (во најголем број случаи во нашиот јазик се среќава партикулата-сврзник *да*), предлозите, кои се за македонскиот јазик, со оглед на аналитичкиот карактер на именскиот систем, од особена важност (предлозите *на* и *од* се јавуваат и со граматичка служба), а најголема фреквенција имаат предлозите што се употребуваат во рамките на именски групи со конкретно значење (место, време и сл.), броевите и бројните придавки, партикулите, одделни придавки (*добар, убав, мал, голем* итн.), одделни глаголи (*сум, имам,* модалните глаголи, глаголите што означуваат дејства од типот: *работи, јаде, пишува, чита*), одделни именки (*татко, мајка, глава, рака, куче, недела, месец* итн. итн.).

Според фреквенцијата, на прво место доаѓаат предлозите и сврзниците, потоа заменските зборови, па квалификативните придавки и, на крајот, глаголите и именките.

Од стилистичка гледна точка треба да се каже дека основниот зборовен фонд може да се јави во секој функционален стил, односно во сите сфери на употреба на јазикот и, по правило, не врши стилско обележување на текстот или на исказот.

Супстанцијална лексика. – Оваа лексика ја претставуваат именките: имиња на лица, животни, растенија, објекти, како и особености, дејства, чувства, ставови, појави – сфатени опредметено. Карактеристично е за нив дека ги означуваат, односно ги именуваат лицата, предметите и појавите независно од другите зборови. Со именките се означуваат лица, предмети и појави што егзистираат самостојно, без оглед на времето – тие имаат, според тоа, статичен карактер. Ова особено важи за именките што претставуваат резултат на процеси на номинализација и кои му припаѓаат на апстрактниот зборовен слој: *раскажува – раскажување; престојува – престој; (се) преродува – преродба; деформира – деформација* и сл. Текстовите што содржат висок процент на именки, особено на оние што се резултат на номинализација, се одликуваат со статичност (на пример, наспрема: *Веста* ***дека пристигнал*** *се прошири со голема брзина,*

со номинализација добиваме: *Веста* ***за неговото пристигнување*** *се прошири со голема брзина*). Ова особено се однесува на административните и на научните текстови.

Процесуална лексика. Глаголите ја претставуваат процесуалната лексика затоа што именуваат динамични карактеристики на лицата, предметите, појавите. Динамични признаци се дејства или состојби претставени како процеси поставени во просторот и во времето. Процесните зборови се важни за стилот: ако има многу такви зборови во еден текст, тогаш зборуваме за динамичен текст. Станува збор, се разбира, за личноглаголски форми: времиња и начини. Со динамичност се одликува пред сè разговорниот функционален стил или разговорниот јазик.

Квалификативна лексика. Оваа лексика ја претставуваат оние зборови што именуваат несамостојни делови на лицата, предметите и појавите, а тоа се придавките, прилозите и броевите.

Меѓу четирите видови придавки, квалификативните се карактеризираат со најголема субјективност, која се покажува со можноста за степенување, како и со тоа што со различни префикси може со нив да се изрази поголемо или помало присуство на особеноста: *добар – подобар – најдобар – предобар; стар – пристар; голем – неголем.* Освен тоа, поголемиот дел од овие придавки можат да се јават во антонимни двојки: *добар – лош; млад – стар.* Поради превладувањето на субјективниот карактер, овие придавки најчесто се јавуваат во разговорниот функционален стил или јазик, потоа во уметничката литература и во одделни текстови од публицистичкиот функционален стил.

Релативните, заменските и бројните придавки се одликуваат со поголема објективност и точност. Заменските и бројните влегуваат во основниот зборовен фонд. Некои од релативните можат да се употребат и во преносна смисла.

Познат е процесот на супстантивизација на придавките, т.е. нивната самостојна употреба, особено во врска со луѓе (*болен, ранет* и сл.), или пак за означување апстрактни поими: *Лошото и доброто се во постојана борба.* Самостојно употребени придавки срекаваме многу често во изрази и пословици: *Младиот може, стариот мора; Ситиот не му верува на гладниот.*

Придавките често се употребуваат во преносна смисла: *големо срце; приземни напади; широки можности; железна волја; глуво место;*

*црна овца; злашна свадба; сива еминенција.* Во вакви случаи се зборува за лексикализирани метафори.

Прилозите од стилистичка гледна точка можеме да ги поделиме на деиктички (*горе; овде; право; одамна*) и квалификативни – некои од нив се степенуваат (*убаво – поубаво – најубаво*), а и влегуваат во антонимиски двојки (*многу – малку; добро – лошо*).

Со броевите даваме, главно, објективна оцена за количеството на избројливи предмети. Сепак, извесни броеви можеме да употребиме за да го нагласиме големото количество: *Чашата се скрши на триста парчиња.*

Бројот *еден* се јавува и за сигнализирање неопределеност (*Те бараше еден другар*), за приближно определување количество (*Ќе се видиме за едно пет месеци*), како и при негативно карактеризирање на соговорникот (*Глупак еден!*). Употребата на *еден* во неопределени именски групи можеме да ја окарактеризираме како неутрална, а употребата за приближно определување на количеството и при негативна оцена на соговорникот му припаѓа на разговорниот функционален стил односно јазик.

Деиктичка лексика. Оваа лексика служи за посочување во говорната ситуација (во поглед на просторот и на времето), но исто така – и во рамките на текстот. Посочувањето го вршиме во врска со местото и со времето на вршење на дејството, а вршиме посочување и на лица. Врз основа на ова, вршиме поделба на деиктичката лексика, па имаме: локални (месни) и темпорални (временски) деиктици, од една и персонални (лични) деиктици – од друга страна.

Локалните и темпоралните деиктици (на пример: *овде, далеку; сега, вчера* итн.) се однесуваат на месните и на временските околности во конкретната говорна ситуација и тоа од гледна точка, пред сè, на говорното лице. Надвор од споменатата ситуација тие можат да бидат нејасни. Така, *денес* може да биде кој било ден во неделата, а *овде* може да се однесува на кое било место. Токму затоа, во пишувани текстови, треба да биде јасно на што се однесуваат, или пак треба да им се додадат доточнувања во вид на апозиција: *Денес, 22.1.2000 година, бевме посетени од еден амбасадор; Овде, во Скопје, летата се изгор; Утре, т.е. в среда, ќе зборуваме за Уставот на Република Македонија.*

Персоналните деиктици се однесуваат пред сè на заменките: *јас* (адресантот), *ти* (адресатот), *тој, таа, тоа* (предметот или лицето за

кои се зборува). Заменката *јас*, означувајќи го авторот на исказот, се јавува најчесто во рамките на разговорниот функционален стил или јазик; во публицистичкиот и во научниот функционален стил авторот, по правило, зборува за себе преку авторска множина (*ние*). Инаку, заменката *јас* ќе ја сретнеме и во писма, дневници, автобиографии, но и во колумни (во печатот) и сл. Заменката за второ лице еднина и множина ја среќаваме пред сè во рамките на говорната ситуација, потоа во писма, но и во други форми на обраќање, како во рекламите или во рамките на политичката пропаганда. Во овие рамки можеме да го споменеме хоноративот (т.е. заменски и глаголски форми со кои изразуваме почит) како начин за изразување на односите меѓу соговорниците во процесот на општењето. Најсложен систем на употреба на формите за обраќање има јапонскиот јазик (со десет форми за сигнализирање на односите, и тоа не само при непосредно општење туку и кога се зборува зо некое лице на повисока положба); во англискиот јазик има само една заменска форма, но има дополнителни средства со кои се сигнализира учтивото обраќање; во италијанскиот и во шпанскиот за учтиво обраќање се употребува трето лице итн. Во нашава средина, како што е познато, учтивото обраќање кон едно лице се сигнализира со употреба на заменската форма за второ лице множина, што треба да се научи, затоа што создава забуна кај лица што не се навикнати на обраќања од таков вид: *Што работите Вие? – Ние возиме камион!*

Во меѓусебното обраќање имаме реципрочност, т.е. обраќање со *ти* или со *Вие* од двете страни, но и нерамноправност, кога едната страна се обраќа со *ти*, а другата со *Вие*. Секако, за препорака е реципрочниот начин на обраќање секаде каде што е можно тоа.

Граматичка лексика. Ги опфаќа зборовите што учествуваат во градењето на определени форми, или пак оние зборови што придонесуваат за обележување на комуникативниот карактер на реченицата, а тоа значи, дел од партикулите (*ќе; би; дали; ли; нели* и сл.), како и зборовите со кои се врши поврзување во поголеми единици на јазикот, како што се речениците (прости и сложени), а тоа значи: предлозите и сврзувачките средства. На прво место, барем што се однесува на македонскиот јазик, стојат предлозите, зашто со нив ги сигнализираме односите во рамките на реченицата. Како што е кажано во рамките на делот за основниот зборовен фонд, два предлога во македонскиот јазик, покрај основните, конкретни значења, имаат и граматичка служба, па не можеме да ги

изоставиме во ниеден функционален стил (станува збор за предлозите *на* и *од*, од кои првиот се употребува за означување на индиректниот, дативен објект, а вториот – за воведување на вршителот на дејството во пасивните реченици). Секако, има предлози што се врзани за определени функционални стилови: за разговорниот функционален стил, на пример, не се прифатливи предлозите до кои дошло по литературен пат (*йрез* и сл.), а во овој стил се среќаваме со висока фреквенција на употреба на предлозите во нивните примарни значења: место, време, количество и сл.

Функцијата на сврзниците се состои во тоа да се доведат во врска одделни делови на реченицата, како и одделни реченици, водејќи сметка за смисловната поврзаност меѓу нив. Од стилистичка гледна точка е за одбележување фактот дека некои сврзници му придаваат на изразот народен или архаизиран белег (*Ај без йари си бил, ај без ум си бил*), одделни сврзници имаат разговорен карактер (*Не дојдов кај вас дека / ойи бев грийосан*), голем е бројот на сврзниците што се среќаваат во сите функционални стилови (*и, или, ако* и сл.), а има и такви што се среќаваат поретко во разговорниот функционален стил (*но, меѓуйоа* и сл.). Од стандарднојазичната норма не се прифатени одделни сврзници карактеристични за разговорниот функционален стил, кои навлегуваат и во официјална употреба (*али, него, йошйо, чим, йака да*).

Што се однесува на сврзувачките зборови, прашалните (во декларативните зависносложени реченици) и неопределените (во допусните зависносложени) се употребуваат без каков било стилски белег, одразувајќи ја надворешнојазичната ситуација: *Не знам кој ќе дојде; Знам како да йосйайам; Кој и да дојде, ние ќе осйанеме овде; Како и да се однесувайе, ние нема да йойуштиме.* Инаква е состојбата кај релативните сврзувачки зборови, со оглед на стандарднојазичниот карактер особено на некои од релативните реченици: релативно надоврзување (*Книгайа йредизвика големо инйересирање во јавносйа, йоради шйо авйорой доби високо йризнание)*, како и нерестриктивни, односно придружни релативни реченици (*Во дискусијайа учесйвуваа йовеќе сйуденйи, кои укажаа на йойребайа од учебници и йрирачници*). Токму во врска со ова, во разговорниот функционален стил ретко се среќаваат наведените типови, а најчесто се употребуваат основните индивидуализирачки рестриктивни (*Како се вика йој шйо дојде кај вас вчера?*), како и релативните реченици со зависната во препозиција ( *Кој е йрав – да е здрав; кој е крив – да е жив!*).

Терминологија. Сведоци сме на бурниот развиток на одделните науки и на појавата на нови, а термините се важни за секоја наука. Постојат неколку услови за создавање добра терминологија, како: мотивираност (поврзаност со предметот или со појавата, на пример: *печатач*), системност (вклопување во јазичниот систем; во случајов – суфиксот *-ач*), потоа: трајност, еднозначност, продуктивност и народна основа. Препорачливо е, барем во такви науки како што е науката за јазикот (лингвистиката), да има двојки од домашни и меѓународни термини: од една страна, домашните им помагаат на зборувачите да сфатат за што се работи, а од друга – нивните меѓународни еквиваленти помагаат да не се загуби врската со другите национални науки, на пример: *подмет – субјект; прирок – предикат; блискозначност, истозначност – делумна или целосна синонимија.* Сепак, во рамките на одделни пристапи во една наука, се случува на еден ист термин да му се придаваат различни значења: за да можат научните работници да се разберат меѓу себе, се препорачува да нагласат на почетокот на дискусијата кој термин во каква смисла го употребуваат.

Со омасовувањето на образованието, како и преку средствата за јавно информирање, терминологијата од различни науки влегува во поширока употреба. Всушност, термините се употребуваат и надвор од конкретната научна област – метафорично: *Водиме **битка** за повисоки приноси; За **сондирање** на јавното мислење ни послужија неколку анкети; Магарето е **синоним** за инает; Ти си **објект** на многу напади* и сл.

Професионализми. Овој термин се употребува за означување зборови што ги употребуваат професионалци од определена област – во неофицијално општење. Така, оние што се занимаваат со компјутери, зборуваат за *персоналец* или *пи-си*; кошаркарите за *рампа* и за *пенчетирање;* музичарите за *сајзер* и сл.

Експресивна лексика. Оваа лексика е карактеристична за разговорниот и за уметничколитературниот функционален стил.

Семантички, експресивните зборови се делат на следниве видови:

1. еуфемизми (табу зборови) – мелиоративи, т.е. такви зборови со кои се ублажува често непријатното директно кажување, на пример место *украде – земе на заем;* место *умре – нè напушти засекогаш* и сл.

2. дисфемизми – зборови со кои се нагласува некој недостаток: *Тој е змија; Таа е овца* итн.

3. деминутиви – зборови што се изведуваат со извесен број суфикси, а можат да бидат: а. неекспресивни (*ушно шаианче; иерце*); б. со експресивна функција во зависност од контекстот означувајќи мали и мили лица, животни, предмети, дејства *(бебенце; носе; маченце; новко; шрчка; шешка)*; в. употреба во иронична смисла (*маже; државичка; Македонче*).

4. хипокористици – деминутиви од роднински и од лични имиња: *мајчичка; шашенце; сесшриче; Блаже; Маре.*

5. пејоративи и аугментативи – изразуваат негативен однос на говорното лице и се зголемува негативната карактеристика со карикирање. Сепак, важна е основата на која се додаваат соодветните суфикси: *илачко; глуичо; ушле; книгишше.*

6. вулгаризми – овој термин се употребува во две значења: а. за зборови или форми што отстапуваат од правилниот изговор (*афукаш, леворвер*); б. вулгарен збор, вулгарен израз, т.е. збор или израз со кој се изразува потценување, презир, негативен став кон лица, предмети, појави.

7. партикули – покрај т.н. граматички, можеме да наведеме и партикули што служат како експресивни средства, како изразувачи на ставот на говорното лице, какви што се и модалните зборови: *Тој сигурно ќе дојде; Тој можеби нема да дојде.*

8. извици и ономатопејски зборови – дел од извиците се непосредни изразувачи на емоции, а од ономатопејските извици можеме да изведуваме глаголи на пример: *шрас – шрасне; шлаи – шлаине.*

Лексиката што ја употребуваат децата, како и возрасните при општење со нив. – Почетното усвојување на јазикот е биолошки условен процес. Сензорните системи во мозокот на детето се физиолошки подготвени да го усвојуваат јазикот, макар што изложеноста на јазикот, според некои специјалисти, за детето почнува пред неговото раѓање.

Во предговорната фаза детето може да изрази најмалку три комуникативни функции: барање, одбивање и коментирање.

Изговорањето на првиот збор е важен настан во животот на детето затоа што овде веќе имаме координирање на двоен сигнал: насочување на вниманието кон именуваниот објект и одржување контакт со слушателот.

Првиот детски лексикон содржи околу 50 зборови, а тие се усвоени до крајот на 18 месец од животот на детето. Од овие 50 зборови, околу десет се најфреквентни, а другите се употребуваат поретко. Функции на првите зборови се: именување, повторување, барање да се изврши некое дејство, повикување, поздравување, протестирање и одбивање и вежбање

на чуените зборови. Треба да се одбележи дека децата во оваа фаза ги разбираат зборовите поинаку од возрасните, и тоа: пошироко, па со именката *куче*, на пример ги означуваат сите животни, или пак потесно, кога со именката *сок* мислат само на омилениот. Во врска со ваквиот начин на разбирање и на именување се наведуваат три мотиви: 1. функционална сличност (*автомобил, камион, комби* и сл. се движат на тркала); 2. контекстуална блискост (*ќебето* се поврзува со спиење); 3. афективна сличност (*жешко – лошо*). Лексичкиот состав на првиот детски речник се состои од имиња на предмети и на лица што се во контакт со детето, потоа имиња на предмети што се променливи и динамични итн. Од именските зборови преовладуваат лични имиња, како и конкретни именки што се однесуваат на храната, на облеката, на играчките, а одделно можеме да ги спомeнеме имињата на животни. Од придавките преовладуваат качествените: *добар; лош; мал; топол.* Заменките се усвојуваат подоцна, а во оваа фаза – само показните: *ова, тоа.* Кога зборуваат за себе, децата го употребуваат сопственото лично име. Од броевите најчесто се употребува *еден.* Според испитувањата, односот меѓу глаголите и именките е 1:3. Глаголите прво се усвојуваат во една форма: трето лице еднина сегашно време и заповеден начин. Од партикулите прво се усвојува *не,* а *да* – дури при крајот на фазата. Во детскиот јазичен израз имаме висок процент на извици и тоа не само за изразување чувствени рефлекси туку и за имитирање.

Превладувањето на именките е универзална карактеристика на детскиот јазичен израз.

Детската лексика се состои од:

а. хиперонимија и синегдоха: *патики (чизми, чевли, сандали); маче (магаре, куче, коњ);*

б. ономатопејска лексика: *бум; мјау; ту-ту;*

в. деминутиви и хипокористици: *носе; зајче; млекце; мамичка; деденце.*

г. на квантитетот се укажува со продолжување: *го-о-олем чичко.*

Од јасни причини, има деформации во изговорот на некои гласови, како: *р, л, ш, ч, г.*

Од своја страна, возрасните, при општење со децата, а тоа значи во рамките на разговорниот функционален стил односно јазик, го приспособуваат својот јазичен израз, употребувајќи ги ономатопејските зборови, а особено деминутивите и хипокористиците.

Лексиката поставена на временската оска

Во секој јазик има зборови што може да се одделат на временската оска: едни се застарени, а други – нови. Временскиот критериум не ги определува како нестандардни, но ги обележува наспрема лексиката што ја сметаме за надвременска, неутрална, неврзана за кое било време.

Од оваа гледна точка разликуваме:

1. Архаизми – најопфатна дефиниција: сите јазични средства што се употребувале во минатото – зборови што се среќаваат во стари текстови, а денес употребуваме наспрема нив други, нови, на пример, наспрема турските зборови: *ава; ајван; борч; ѓемија; дограмаџија*, денес употребуваме: *воздух; животно; долг; брод; столар.* Наспрема грчките зборови: *афореса; мартирија* денес ќе кажеме: *исклучи; сведоштво.* Од романски произлез се зборовите: *ѓазета; ѓалија; калем*, наспрема кои денес стојат: *весник; брод; молив.* На црковнословенската традиција ѝ ги должиме, меѓу другите, зборовите: *кончина (крај); наказание (казна); злодеец (злосторник).*

Ваквите зборови можеме да ги сретнеме во текстови што ја претставуваат традицијата, што имаат за цел да ни ги приближат старите времиња.

2. Библизми. Како што им кажува името, овие зборови се сврзани со религискиот стилски комплекс, но се среќаваат и надвор од него, зашто низа изрази од Библијата се цитираат и во публицистичкиот, и во уметничколитературниот и во разговорниот функционален стил или јазик: *мие раце; фрла бисер пред свињи* и сл. Со општествено-политичките промени во нашава држава, црквата влезе на голема врата во јавниот живот и во средствата за информирање, така што станаа обични обраќањата од типот: *Возљубени чеда во Господа!*, како и зборовите и именските групи: *богомладенец; богочовек; богомислие; мироносец; отец на светлината; рождество* и сл.

3. Историзми. Овие зборови означуваат појави, предмети и функции на лица што не се застапени во современиот живот. Според тоа, нив ќе ги сретнеме во уметничката литература или во научни текстови што се занимаваат со соодветните периоди. Така, со Стариот Рим се сврзани зборовите: *тога; триумвират;* за времето на турското владеење се карактеристични: *ферман (султански указ); кадија; раја; аскер; ајдук; комита;*

*јатак* итн. (Белешка: некои од историзмите се преосмислиле и денес се употребуваат со друго значење.)

Историзми има и во 20 век: *фашист; усташ; агитирош; петолетка; ударник; стахановец; самоуправување* и сл.

4. Книшки зборови. Книшкоста се поставува наспрема говореноста, а меѓу нив стои неутралната лексика. Се разликуваат: книшки зборови, се вели: книшки стил, но тој нема свои морфолошки и синтаксички карактеристики. Книшките зборови ѝ припаѓаат на пишуваната форма на јазикот. Тие се допираат од една страна со архаизмите, а од друга – со експресивната лексика. Како зборови со книшки карактер се споменуваат: *труженик; храбрец; тржествен; трогателен; растревожи* и сл., како и изразите: *го положи животот; на лице место; родна грутка; со чист образ; чисти раце* итн. Меѓу книшките зборови се вклучуваат и поетизмите: *изблик; блескот; вознес* и сл.

Книшките зборови се употребуваат во рамките на свечени говори (по повод одделни јубилеи или на комеморации), потоа во хроники, како и во пригодни изданија.

5. Неологизми. Тоа се нови зборови со кои се означуваат релативно нови поими, појави, предмети. Отпрвин ги употребуваат малкумина (специјалисти или новинари), а потоа – широк круг зборувачи.

Кога ќе се појави нов збор, не можеме веднаш да го окарактеризираме како неологизам, зашто може да биде привремен збор-метеор, кој ќе премине брзо во застарените зборови, како именската група *народен суд*. Неологизми, во свое време, биле: *бригада; трудбеник; телевизија; астронаут* и сл.

Извори за неологизмите, или начини за нивно создавање се:

1. заемање: *геноцид; дискотека; етноцид; контејнер; модератор* и сл.

2. оформување со средствата на сопствениот јазик: *самопослужување; претседателка* и сл.

3. преосмислување (*глувче* како дел на компјутерски систем);

а. со внатрешна асоцијација: *глава (на фамилија);*

б. со внесување разлики во значењето на блискозначни зборови: *соработник – колаборационист; критикува – критизира.*

в. со апелативизација: *квислинг* (Квислинг – норвешки мајор – соработник на фашистите); *линч* (Линч – американски фармер од 17 век) и сл.

Во зависност од карактерот, одделни неологизми се јавуваат прво во научни текстови, а оттаму – во средствата за јавно општење, од каде што се шират меѓу зборувачите. Меѓутоа, голем е бројот на такви неологизми – на пример оние што се сврзани со материјалната култура (облека, храна и сл.) – што се прифаќаат масовно, па честата и широка употреба доведува до губење на впечатокот дека станува збор за нов збор (*мини; хот дог* итн.).

## Лексика од туѓ произлез

Збогатувањето на лексичкиот фонд може да се врши, како што е познато, и со заемање. Ова е застапено во прилична мера во нашава средина и токму затоа се на место забелешките дека има премногу туѓи зборови во македонскиот јазик. Зборовите што се прифаќаат од други јазици можат да бидат приспособени (адаптирани) и неприспособени, односно туѓарки. Познат е терминот варваризам, кој има различни толкувања, но се однесува на влијанието од други јазици. Така, за варваризам може да се зборува во случаите кога се презема непосредно еден збор од друг јазик, па поради тоа не е во духот на јазикот-примач (на пример: *даље, ваљда, утакмица* и сл.). Исто така, за варваризми се зборува кога се создава збор или израз со слепо имитирање на туѓи зборови или изрази (*купачи, врзист, пивара, ватара* и сл.). За варваризам се зборува и во врска со секоја груба јазична грешка.

Позабележливо влијание врз лексиката на македонскиот јазик извршиле следниве јазици (К. Конески, 1998: 129-159): грчкиот, турскиот, потоа францускиот, италијанскиот и германскиот, а во најново време англискиот; од словенските јазици забележливо е влијанието од: рускиот, бугарскиот и српскохрватскиот (сега: српскиот и хрватскиот) јазик. Одделно место им припаѓа на интернационализмите, т.е. на зборовите што му припаѓаат на меѓународниот зборовен состав.

а. Грчките зборови навлегувале во нашиот јазик од најраните фази на контактот со грчкиот јазик, и тоа на дијалектно рамниште. Заемките од грчкиот јазик можат да се поделат на две групи:

– Во првата група спаѓаат зборови од материјалниот живот: *камила, кит, босилек, ориз, колиба, трпеза, панаѓур, арен, маѓепса* итн. Овие зборови ѝ припаѓаат на неутралната лексика; има и такви што се

обележени како разговорни (*даскал, офтика*), а некои како архаизми (*зограф, граматар*).

– Во втората група се вклучуваат зборови од црковната терминологија: *анатема, апостол, евангелие, егзарх, епархија, епископ* и сл. и тие му припаѓаат на религискиот функционалностилски комплекс.

Денес не можеме да зборуваме за какво било влијание од грчкиот јазик.

б. Влијанието од турскиот јазик траело толку колку што траело турското владеење на овие простори. Турцизмите во македонскиот јазик, кои не се малку, можеме да ги поделиме на следниве групи:

– Историзми, како: *вилает, нахија, ага, бег, кајмакам, заптија, арач* и др., како и имињата на одделни предмети и поими што се поврзуваат со животот во минатото: *антерија, аршин, ибрик, наргиле, сарај, сокак* и сл.

– Неутрална лексика од турски произлез: *калфа, муштерија, загар, мајмун, вишна, каранфил, тутун, елек, чизма, чорап, шамија, гердан, алва, боза, бурек, јогурт, локум, ракија, сарма, чорба, дуќан, кафез, таван, чешма, алат, маша, турпија, бакар, калај, челик, кадифе* и др.

– Архаизирани турцизми, заменети со зборови од словенски произлез, или пак со интернационализми: *абер – вест; ава – воздух; адет – обичај; амал – носач; арамија – крадец; гајле – грижа; душман – непријател; кодош – шпион; севда – љубов; табиет – карактер* итн.

Турцизмите, по правило, не се застапени во научниот и во административниот функционален стил (освен оние што ѝ припаѓаат на неутралната лексика). Турцизмите од втората, а особено оние од третата група се особено карактеристични за разговорниот функционален стил, а од него навлегуваат и во публицистичкиот. Се разбира, турцизмите можат да се сретнат и во рамките на уметничколитературниот функционален стил.

в. Влијанието од францускиот, италијанскиот и германскиот јазик во најголем број случаи се одвивало преку јазик-посредник, а тоа биле пред сè бугарскиот и српскохрватскиот (односно: српксиот и хрватскиот) јазик. Француски заемки во македонскиот јазик се: *мода, палто, багаж, екипаж, реколта* и др., а од поново време: *бутик, гаф, депилатор, детант, дискета, кроасан, лосион, репер* и др. Италијанските заемки се однесуваат пред сè на поими од областа на музиката (*адацио, алегро, виолончело, квартет, солист, сопран, тенор, терца* итн.), како и на термини од областа на економијата (банкарството): *аконтација, бланко, бруто, валута, жирант, рабат, салдо* и сл. Многу помал е бројот на

италијански заемки од поново време: *веспа, еспресо, пицерија* и сл. Заемките од германскиот јазик имаат постар и понов слој, а од поновите забележливо е присуството на една група термини од областа на автомеханиката: *анласер, ауспух, дихтунг, куилунг, лер, раткаина, рикверц* и сл. Има и имиња на различни предмети и поими: *есцајг, трач, фах, шахта* и сл.

г. Заемките од англискиот јазик во областа на лексиката се од поново време, но тоа не пречи да бидат присутни во голем број во повеќе области и дејности, но и во секојдневното општење. Можеме да ги поделиме на неколку групи:

– професии: *бармен, дизајнер, диск-џокеј, рокер, споксмен* и сл.

– храна и пијалак: *хамбургер, чизбургер, хот-дог, кечап, тоник-вотер, џус* итн.

– угостителски објекти и продавници: *грил-бар, коктел-бар, снек-бар, супермаркет, фаст-фуд ресторан* и сл.

– поими од областа на културата и на спортот: *бестселер, поп-арт, трилер, хепенинг, мјузикл, пресинг, тајм-аут, трим-патека* и сл.

– предмети од областа на техниката: *дигитрон, ерконддишн, ласер, пејџер, скенер, чип* и др.

– поими од компјутерската техника: *бајт, килобајт, ресет, софтвер, хардвер* итн.

– различни производи: *спреј, ајлајнер, селотејп* и сл.

– поими со апстрактно значење: *андерграунд, бекграунд, брифинг, гламур, имиџ, стрес, тајминг, рејтинг* и др.

Со општествено-политичките и економските промени од деведесеттите години дојде до вистински наплив на англиски заемки, како: *бизнис, бизнисмен, брокер, дилер, менаџмент* и сл.

Влијанието од англискиот јазик не е карактеристично само за македонскиот. Англискиот се наметнува како светски јазик и апсолутно преовладува во некои области, како што е популарната музика, компјутерската техника, трговијата итн. Оттаму непосредно навлегува во публицистичкиот функционален стил и се шири меѓу македонските родени зборувачи, а меѓу нив на прво место стојат младите генерации, кои го изучуваат англискиот во текот на своето редовно образование, но и на други начини. Разговорниот функционален стил на одделни групи македонски зборувачи (деловни луѓе, ученици, музичари, компјутерџии, спор-

тисти) содржи висок процент на англиски заемки, што ќе се одрази негативно на натамошниот развиток на македонскиот јазик.

д. За македонскиот стандарден јазик повеќе специјалисти се искажале дека располага со висок процент на интернационализми. Ова се должи на фактот дека македонскиот јазик по Втората светска војна навлезе во сите сфери на животот и мораше брзо да одговори на потребите пред сè за лексика од апстрактниот слој. Покрај ова, македонската наука за јазикот се изјасни против пуризмот (чистотништвото) токму во врска со интернационализмите. Има согледување дека во *Речникоѿ на македонскиоѿ јазик (со срискохрваѿски ѿолкувања)* има околу 13 проценти интернационализми, т.е. зборови од латински или од грчки произлез, прифатени – со извесни модификации – во повеќе (европски) јазици. Во меѓувреме бројот на интернационализмите расте, па можеме да ги наведеме следниве:

– *аѓенс, варијабила, 9ијализа, 9ијасиора, инфаркѿ, колумна, консензус, лимиѿ, харизма* и др.;

– со различни суфикси: *азиланѿ, елекѿораѿ, иарѿициииенѿ, еѿноценѿризам, маоизам, сѿалинизам, ѿиѿоизам, 9окуменѿарисѿ, кре9ибилиѿеѿ, акцелераѿор, информаѿика, еуфорија, алиеанција, анимација, иарѿициииација, ѿранзиција, марѓинализација, ириваѿизација* итн.

– префиксирани: *анѿибиоѿик, 9еколонизација, 9еиарѿизација, иарауниверзиѿеѿ, иосѿмо9ерна, ре9изајн, суиермен, суикулѿура* и сл.

– сложени, со или без суфикси: *иконоѓрафија, ѿехнокраѿија, алерѓолоѓ, иолиѿиколоѓија, феноменолоѓија, наркоманија, циѿаѿоманија* и сл.

– сложени, со префикси: *авѿоцензура, авѿоелекѿричар, анархолиберализам, асѿрофизика, биориѿам, евроракеѿа, еѿноѓенеза, космонауѿ, микроклима, неоколонијализам, иеѿро9олар, исихо9рама, ѿелефилм, хииноѿераиија, фоѿоробоѿ* итн.

Најголем број од интернационализмите се именки, а придавките се адаптираат или се изведуваат со македонски суфикси: *9иѓиѿален, инѿервенѿен, рекреаѿивен, 9онаѿорски, еколошки* и сл. Глаголите обично го добиваат суфиксот *-(из)ира: анулира, иреферира, ироблемаѿизира* итн.

Интернационализмите се карактеристични за научниот, административниот и публицистичкиот функционален стил. Се разбира, кај одделни автори и кај одделни зборувачи можат да се сретнат и во рамките на уметничколитературниот и на разговорниот функционален стил или

јазик. Меѓутоа, општа препорака за сите функционални стилови е колку што е можно повеќе интернационализмите да се заменуваат со домашни зборови, да се бараат и да се наоѓаат македонски соодветници (еквиваленти), зашто на тој начин од една страна ќе се збогати домашниот лексички фонд, а од друга – изразот ќе биде поприроден и поразбирлив.

е. Бугаризми. Влијанието од бугарскиот јазик се должи на историските услови: образованието, црквата, неколкугодишната администрација (Р. Угринова-Скаловска, 1968: 111- 137). Токму од периодот на Втората светска војна, како историзми од времето на бугарската администрација во Македонија можеме да ги наведеме следниве: *нарјад* (количество храна што можеше граѓанинот да ја купи ако поседуваше купони); *трудовак* (воен обврзник определен да учествува во изведување јавни работи: изградба на патишта и сл.); *участак* (полициска станица) и др. Бугаризмите регистрирани во *Речникот на македонскиот јазик (со српскохрватски толкувања)* можеме да ги поделиме на такви што влегле во пасивниот речник (*белтачина, вход, крачка, отечество, прогимназија, скамејка, сотрудник* и сл.), потоа такви наспрема кои се употребуваат поприфатливи форми (*видим – видлив, доверие – доверба, завоевател – завојувач, љубим – љубен, намерение – намера, свидетел – сведок, состојание – состојба* и др.) и една група зборови обележени како книшки (*восторг, гибел, одличје, омаен, предвестие, скрб* итн.). Сепак, има и такви бугаризми што се вклопиле во македонскиот граматички и лексички систем: *вдахновение, владетел, волшебник, воспаление, забележителен, обвини, појава* и сл. Од средината на 20 век не можеме да зборуваме за каков било контакт со бугарскиот јазик.

ж. Русизми. Влијанието од рускиот јазик доаѓа пред сѐ преку бугарскиот (*благородник, здelка, жител, порив, расписка, буквален, вообрази, чувствува* и др.) и преку српскохрватскиот (српскиот и хрватскиот) јазик (*дејство, дозвола, смотра, предок, услов, зависен, неминовен, изнуди* и сл.). Голем дел од русизмите се јавуваат и во едниот и во другиот јужнословенски јазик, па од нив навлегувале и во македонскиот: *завод, зараза, зборник, покровител, порок, поход, раскол, раскош, список, ужас, бодар, горд, огромен, таинствен; изрази, иследува, претполага* итн. Најголемиот дел од нив се навлезени и стабилизирани во лексиката на македонскиот јазик и можеме да ги сретнеме во сите функционални стилови (Н. Чундева, 1996: 119-127).

Како историзми од советската епоха можеме да ги наведеме: *агитпроп, болшевик, колхоз, комсомол, кулак, новатор, ударник* и сл. Во поново време во македонскиот јазик се јавуваат русизмите: *дача, спутник, гласност, перестројка* и сл.

з. Србизми. Присуството на српскохрватскиот (српскиот и хрватскиот, но пред сè на српскиот) јазик на територијата на Вардарска Македонија во текот на скоро целиот 20 век, доведе до силно влијание од него. Ова особено се засили по Втората светска војна, со оглед на големиот престиж што го имаше српскохрватскиот јазик во ФНР/СФР Југославија и меѓу македонските родени зборувачи.

Влијанието од српскиот и од хрватскиот јазик во областа на лексиката се изразува на следниве начини (К. Конески, 1998: 154-158):

– Голем број зборови се приспособени или преведени (во делови): *прекинувач, цицач, надвозник, податок, подрачје; вкупен, делумен, тековен, владејачки, движечки; оневозможи, отуѓи, придонесе, вреднува* и др.

– Преводот и приспособувањето пред сè на српските термини било практика во создавањето сопствена терминологија: *самогласка, согласка, именка, заменка, придавка, сврзник, извик* и сл.

– Голем број зборови се преземени од српскиот и од хрватскиот како нужни заемки: *благајна, брод, вежба, водовод, воз, наставник, подморница, пруга, саем, седница, споменик, стан, увоз; безбеден, станбен; мора, обезбеди, оствари, примени, унапреди, уништи, усоврши* итн.

Зборовите од првата и од третата група можеме да ги сретнеме во сите функционални стилови, а термините – се разбира, во рамките на научниот функционален стил.

Она што загрижува е присуството на голем број неприспособени или делумно приспособени србизми во разговорниот функционален стил: *галама* место *врева*, *даска* место *штица, доручек* место *појадок, кичма* место *'рбет, обала* место *брег, рачун* место *сметка, роба* место *стока, тањир* место *чинија, уље* место *масло, упаљач* место *запалка, утакмица* место *натпревар; згужван* место *стуткан, згмечен; покретен* место *подвижен, усмерен* место *насочен; се бави* место *се занимава, кошта* место *чини, оптерети* место *оптовари, примети* место *забележи; боље* место *подобро, даље* место *понатаму, изузетно* место *исклучително; позади* место *зад, али* место *но, него* место *ами, туку; иошто* место *бидејќи* и др. Голем е бројот на именките на *áра: крзнáра, печинáра, сокáра* и сл.

Нестандардна лексика

Во секојдневното, неофицијално општење, а тоа значи во рамките на разговорниот функционален стил или јазик, зборувачите, чувствувајќи се слободно, употребуваат и зборови што не се прифатени од нормата, и тоа:

1. Фамилијаризми: зборови познати на целата територија на еден јазик, но кои не ѝ припаѓаат на стандарднојазичната лексика. Тие имаат свои стандарднојазични соодветници (еквиваленти). Во најголем број се од туѓ произлез: *атер, резил, сабајле(чки), сеир, таксират, фајде; железара, гумара; али, него* и сл. Фамилијаризмите, по правило, се карактеризираат со експресивност, интимност, субјективност и спонтаност, па кон нив можеме да ги приклучиме и клетвите, пцостите, како и експресивната, нестандардна лексика.

2. Дијалектизми. За македонската јазична средина е карактеристично чувањето на дијалектните разлики, и покрај влијанието од стандардниот јазик. На дијалектизмите треба да се гледа како на изразно богатство и не треба да се преземаат дејства за нивно отстранување, но треба да се знае каде можеме да ги употребуваме – нивното место е пред сè во рамките на разговорниот функционален стил, а се јавуваат и во рамките на уметничколитературниот: одделни ликови зборуваат на дијалект, но има и автори, особено поети што пишуваат на својот дијалект.
Еве неколку примери за дијалектните разлики во лексиката:

*црница – дудинка – муренка – боболкница;*
*цреша – црешна – черешна;*
*лубеница – лубенца – карпуз – емоник – бостан – земница;*
*пипер – пиперка – пиперашка – чушка – корда;*
*магдонос – македон – македан – маќеда – македониш;*
*сончоглед – сонцегледец –сончоцвет – вртисонце – гледисонце;*
*чинија – пајнца – пјато – ваган –каленик;*
*лажица – лајца – олцица;*
*виљушка – набодно – бунéла;*
*после – сетне.*

3. Социолекти. Јазичните изрази на одделни социјални групи се именуваат на различни начини, а најчесто се употребуваат термините:

сленг, жаргон и арго. Обично има мешање меѓу сленгот и жаргонот, т.е. заемно се заменуваат и се употребуваат за еден ист вид социолект. Се чини подобро да се изврши извесно разграничување меѓу овие три термини, и тоа како што следува:

а. Сленг. Групата што го употребува овој социолект нема желба да употребува тајни зборови, да се затвора наспрема другите зборувачи. Сленгот се карактеризира со голема фреквенција и е многу продуктивен. Најчесто се јавува во изразот на младите луѓе, па во него наоѓаме одраз на темите за кои се заинтересирани, за нивната психологија, за нивната способност за игра со јазикот и за нивната смисла за метафоризација. Така, за убав помин, за добра забава и сл. ги среќаваме изразите: *бања, еїзоѿика, измислено, ӣеѿка, уживанѿус*, за нешто што може да се оцени позитивно се вели: *бомба, суӣер, їром, їрч, кома, лом, луgница, маесѿрáлно, ненормáлно, несвес, ӣрва лиїа, свеѿска рабоѿа, сечење вени, фанѿазија, цам*, а негативните карактеристики, односно незадоволството од нешто се изразуваат со: *безвезно, криминал(но), боза, gива лиїа, лимунаgа, мизерабиле, нула, уби боже, шклъ-каѿеїорија.* За истакнати луѓе во една средина се употребуваат имињата: *бос, марка, фирма, gрмáѿор, мафиозо,* а за здодевен човек: *оѿок, жив оѿок, оѿечӣѿис, Оѿокар Кершовани, жилавка, масер, gавáжа;* скржавецот се определува како *Џони Сѿиӣсон,* а оној што не се одликува со голема интелигенција - *изїубен случај.* За состојба на голема нервоза може да се чуе: *Шејкин Сѿивенс,* додека населбата *Ѓорче Пеѿров* има две алтернативни имиња: *Џорџѿаун* и *Џорџсиѿи.*

б. Жаргонот можеме да го окарактеризираме како јазичен израз што служи за разбирање меѓу луѓе од иста социјална или професионална група, со цел на некој начин да се изделат од другите што не се членови на групата. Значи, можеме да зборуваме за професионални жаргони, и тоа: на лекарите, на музичарите, на спортистите, на информатичарите, на новите деловни луѓе и сл. Така, лекарите употребуваат најчесто зборови и изрази од латинскиот јазик, а интерпретаторите од областа на класичната музика (т.н. сериозна) во својот жаргон се служат, главно, со термини од италијанскиот, на пример: *аgаџо, ачелеранgо, виваче, gекрешенgо, ӣресѿо, риѿарgанgо*, но и: *ѿемӣо на ѿри, ѿемӣо на чеѿири, на осум* и сл. Интерпретаторите на популарната музика, како и љубителите на тој вид музика (*фановиѿе*) во најголем број употребуваат термини преземени од англискиот јазик, при што на овие зборови им се додаваат македонски наставки, како во примерите *лејблови* и *сејшниѿе.*

Наведуваме неколку примери од оваа област: *дискмен, диџеј, лајн-ап, мејнстрим, њу-вејв саундтрек, хаус, дип-хаус, техно-хаус, есид-хаус* и др. Информатичарите (или: компјутерџиите) исто така употребуваат термини преземени од англискиот јазик, така што се добива една вистинска мешаница од двата јазика. Еве неколку карактеристични зборови од оваа област: *вирус-црв, десктоп, емулатор, интерфејс, контролер, медија плеер, менаџира, фајл, чипсет* и др. Во рамките на одделните спортови има туѓи зборови што се одамна прифатени *(аут, пенал* и сл.), а во спортовите со покуса традиција кај нас исто така доминираат термини преземени од англискиот јазик. И новите деловни луѓе во најголем број случаи употребуваат зборови и изрази преземени од англискиот. Новите деловни луѓе, кои се нарекуваат себеси *бизнисмени,* употребуваат, во вид на термини, низа англиски зборови и изрази (С. Груевска-Маџоска 1997:115-116) – со македонски изговор: *бекграунд, фул сапорт, таргет, тајминг, фитбек информација, шорткат, чарџање, имеилирање, фаст мувинг конзјумер продактс, маркетинг, адвертајзинг, бренд, римајндер, мониторинг, маркет рисрч, аппроуч, компетитор* итн.

в. <u>Аргото</u> е таен јазик на група луѓе. Денес за тајни јазици можеме да зборуваме во рамките на одделни асоцијални групи, како крадци, токсикомани и сл.

За првата група се карактеристични следниве зборови: *џамбоса, ќари, здипли* ('украде'), *шано-пано* (крадење во продавници со самопослужување или во стоковни куќи), *масажа, фалака, табање* ('тепање'), *камен, карти* ('пари'), *станција, проваллција* ('оној што ограбува станови'), *бајбук, коцка, ќумез, ќош* ('затвор'), *кај чавките* ('самица'), *рикна* ('го затворија'), *здумани* ('побегна'), *пафташ, авионче* ('лице без пари') и сл. Наведуваме и неколку реченици: *Одиме да работиме* ('Одиме да крадеме'); во Прилеп: *Ај да го земеме тутунот;* во Кочани: *Да го земеме оризот* ('Да крадеме'); *Одрапа седум кукаици* ('Одлежа седум години') итн.

Токсикоманите (*џанки, џанкери*) зборуваат за *трип, грас, трева / тревка, хорс, флеш* и сл., а за некој што е зависен од дрога велат дека е *навлечен.*

Во нашава средина во минатото била карактеристична појавата на тајни јазици кај одделни занаети или занимања. Особено се истакнуваат во тој поглед тајните јазици на ѕидарските мајстори, кои работеле во групи (тајфи) и имале потреба при договарањето меѓу себе да не бидат разбрани од работодавачот. Х. Поленаковиќ во неколку прилози во

списанието „Македонски јазик" (1951, год. 2, бр. 3-4; 9-10 и др.) зборува за македонските тајни јазици. Авторот наведува три вида тајни јазици на ѕидарите, т.е. на ѕидарските тајфи. Според овие тајни јазици мајсторот се викал *бошкач* и оттука името *бошкачки јазик*, а се среќава и името *ѓурабарски*. Еве неколку реченици: *Го скиваш вајзено?* = Го гледаш девојчено?; *Да запура ѓадалник* = Да запалам цигара; *Жилкале бошкачи ондека* = Мајстори работеле ондека; *Гураеш бошкачите* = Идат мајсторите; *Дај да порна тунца* = Дај да се напијам вода; *Сега ќе прајме ѓурабарски за бошкалницава наша. Девељо е окљоман. Рикачине не му се апсики. Љарци дал' ќе мојт да домолкнит? Борболници не камносвит. Не апсикосвивме дал' камносвит ронки. Поапсико е да му ја оклинчиме бошкалницава.* = Сега ќе зборуваме тајно за нашава работа. Домаќинот е стар. Не му се добри воловите. Дали ќе може да довлече камења? Дрва нема. Не знаеме дали има пари. Поарно да ја оставиме работава.

Х. Поленаковиќ соопштува и за тајниот јазик на скопските папуџии, на пример: *Аќуј едно смуѓро* = Нарачај едно кафе; *Камен да стопиш* = Да украдеш пари; *Спуносуј здолницата, не ѓо скивај манукот* = Работи, не гледај го човекот. И скопските трговци имале свој таен јазик: *Што камисуе во чкрталницата?* = Што има во весникот?

Во сите наведени тајни јазици има специјални имиња за некои држави, како и за претставници на одделни народи: *иглата* = Англија; *немиот* = Германија; *жнејач, косор* = Србија; *дебелиот* = Бугарија; *ќентрето* = Франција; *утот* = Турција; *кожуварот* = Русија; *лисјаци, ситноверци, сицими* = Грци и сл.

Б. Марков (1954: 208-230; 1955: 4-21) соопштува за уште два тајни јазици на мајсторите-ѕидари: фornички и шлеговски фornички. Пример од форничкиот јазик: *Гурај ти у широкијат и левај за плескање: пешу, цизу, дупински и прцко. Левај и едан шарен да видимо како кева у њега.* = Оди ти в град и купи за јадење: леб, урда, компири и грав. Земи и еден весник да видиме што има во него. Еве и еден пример од шлеговскиот фornички говор: *Прво стасуат росоманите, па вал̀ките. Шом завршат вал̀ките, па врглето. Заврши ли се врглето, ќе обрнемо на шантрето.* = Прво стасуваат пченките, па лубениците. Штом ќе завршат лубениците, доаѓа грозјето. Сврши ли грозјето, ќе свртиме на вино.

Во статијата „Поглед на слоговното делење во македонскиот јазик", Бл. Корубин (1955: 22-43) ги опишува пословечкиот и наопачкиот говор. Пословечкиот се состои во делење на зборовите со некои гласови или слогови, на пример: говор на П: *коса – копосапа;* говор на Ц: *коцо-*

*саца;* говор на ГР: *когросаѓра;* говор на ГЛ: *коѓлосагла;* говор на ЦИ: *цикоциса* и др. Наопачкиот говор се состои во преместување на слоговите во зборот: *коса – сако; косач – сачко; Македонија – донијамаке* и сл. И пословечкиот и наопачкиот говор не можеме да ги вклучиме во арготизми зашто не претставуваат израз на стремежот на некоја асоцијална група да се оддели од другите, туку израз на игра со јазикот, игра што може секој да ја научи.

* * *

Белешка: Во рамките на социолектите се одбележуваат и т.н. еgологизми, идиолектизми, индивидуализми и оказионализми. Тие, по правило, се врзуваат за едно лице и не спаѓаат во нестандардна лексика – спротивно, стандарднојазичната норма може да ги прифати. Еве неколку такви зборови: *ѓазишеѓа, ѓребидуша, кршипесна, истрајвек, колвајдуша, клукајсрце, таквост.*

## ФРАЗЕОЛОШКИ ИЗРАЗИ

Фразеолошките изрази, сфатени како неслободни зборовни состави што ги употребуваме во готова форма, при што значењето на зборовите од кои се составени, по правило, не одговара на значењето на целиот состав, ги среќаваме во сите функционални стилови, зашто му овозможуваат на авторот на текстот или на исказот, далеку поекспресивно да го искаже својот став.

Фразеолошките изрази се делат, главно, на следниве групи (К. Велјановска (2002: 51-54):

1. стилски неутрални: *во секој поглед, во секој случај, по секоја цена, на своја рака, рака на срце, паѓа в очи, од ден на ден, фрли поглед* и др.

2. фразеолошки изрази што ѝ ги должиме на книжевната традиција (од античката митологија, преку Библијата, сè доументичката литература): *Сизифов труд, Дамоклов меч, Гордиев јазол, одење по маките, јаболко на раздорот, тркалезна маса, буре барут, до последниот здив* итн.

3. професионални фразеолошки изрази: *свири прва виолина, даде зелено светло, постави дијагноза, ги отвори картите* и сл.

4. административни фразеолошки изрази: *сӣави на ∂невен ре∂* и сл.

5. фразеолошки изрази што ѝ припаѓаат на битово-разговорната сфера: *иро∂ава басма, ī̄о обра босӣаноӣ, му осӣана окоӣо, фаӣи маī̄ла, оӣвори чеӣири очи, (има) леӣливи ӣрсӣи* и сл.

Од прегледот на видовите фразеолошки изрази може да се види дека не можеме кој било израз да употребиме во кој било функционален стил. Во рамките на научниот функционален стил имаат место неутралните и професионалните фразеолошки изрази, во административниот – соодветните, а во уметничколитературниот и во публицистичкиот – сите. Во разговорниот функционален стил превладуваат, секако, оние од битово-разговорната сфера.

Од повеќе причини, меѓу кои особено важна е таа што се однесува на брзината во пишувањето на прилозите, публицистичкиот функционален стил претставува вистинска средина за фразеолошките изрази, при што се случуваат нивни модификации од различен вид (Е. Степаненко 1995: 39-43):

– морфолошки: *ӣро∂а∂е роī̄ за свеќа – ӣро∂ава роī̄ови за свеќи; око не му ӣреӣнува – око не му ӣреӣна;*

– лексички: *ӣали и ī̄аси – жари и ӣали; морници ми минувааӣ – морници ме лазаӣ; забранеӣ ӣло∂ – забранеӣо овошје; му ∂ој∂е срцеӣо на месӣо – му ∂ој∂е ∂ушаӣа на месӣо;*

– зборообразувачки: *Сизифов ӣру∂ – сизифовски ӣру∂.*

Покрај ова, во рамките на публицистичкиот функционален стил среќаваме и примери во кои фразеолошките изрази се почетна точка за игра со јазикот, на пример, наспрема *∂вајца без ӣројца,* читаме: *ӣројца без ∂вајца.* Еве еден пример во кој фразеолошкиот израз е вклопен во реченица-афоризам: *Траī̄ично е коī̄а забоӣ на времеӣо ќе се нај∂е во усӣаӣа на човекоја∂ец.*

## ЗБОРООБРАЗУВАЊЕ

А. На прво место внимание заслужуваат суфиксите за образување деминутиви, хипокористици, аугментативи и пејоративи, зашто со ваквите зборови (со мали исклучоци) зборувачот го изразува својот став кон лицата, предметите, појавите што ги именува (*босӣанец, царевчичка, ī̄ра∂инки, лозјенца* итн.). Оваа лексика најмногу ја употребуваме во рам-

ките на разговорниот функционален стил, а деминутивите и хипокористиците уште и при обраќање кон мали деца. Употребата во иронична смисла може да се сретне и во публицистичкиот функционален стил (*народец, државичка* и сл.).

Од сите деминутивно-хипокористични суфикси се чини дека како стилски најобележен го примаме суфиксот *-уле*; можеби токму затоа предложениот соодветник *кафуле* на српското *kafić* предизвика не само потсмевање и коментари туку и отпор во врска со употребата.

Б. Од стилистичка гледна точка треба да се одбележи фактот дека суфиксот *-ние* уште во педесеттите години беше окарактеризиран како туѓ на народниот јазик, така што дојде до негово напуштање. Сепак, во македонскиот стандарден јазик останаа во активна употреба триесетина од именките на *-ние*, како зборови од книшката лексика: *влијание, внимание, востание, заседание, здружение, издание, население, одделение, признание, продолжение, решение, соопштение* и др.

Најголемиот број именки на *-ние* беа заменети со соодветни, но со продуктивните начини на зборообразување, и тоа:

а. нулти суфикс: *очајание – очај; погребение – погреб, почитание – почит, презрение – презир, спасение – спас, течение – тек;*

б. особено продуктивниот суфикс *-ба: богослужение – богослужба, желание – желба, определение – определба, положение – положба, распределение – распределба;*

в. други: *наказание – казна, намерение – намера; сомнение – сомнеж / сомневање* и сл.

Меѓутоа, со општествено-политичките промени на почетокот на последната деценија на дваесеттиот век и со влегувањето на Македонската православна црква во јавниот живот на државата, дојде и до засилено присуство на именките на *-ние*, и тоа не само во рамките на религискиот функционалностилски комплекс: *спасение, покајание, поклонение, завештание* и др.

В. Изведувањето именки од глаголски основи со нулти суфикс и со суфиксот *-ба* доби навистина широки размери, па во науката имаше и извесни забелешки на оваа тема. Наведуваме неколку примери: *вознес, посег, воскрес, бег, истек, подрек, сек, потсет, присет; согледба, сознајба, знајба, замолба, опстојба, престројба, движба, раздвижба, придвижба, просудба, настојба, заложба, истрајба, разгледба, присилба* итн.

Г. Меѓу именските суфикси што сигнализираат лица од машки пол се изделува суфиксот *-тел*, чија продуктивност е мала (*родител* и сл.), а се одржува пред сè во терминолошката лексика: *бранител, извршител, молител, обвинител* и сл., како и во одделни случаи во општојазична употреба: *дарител, љубител, спасител* и сл.

Д. Особено продуктивен за означување лица што вршат некое дејство е суфиксот *-ач*, кој се врзува за глаголски основи; примери: *возач, известувач, издавач, преведувач, претседавач, пронаоѓач, армирач* и сл. Продуктивен е и суфиксот *-ар,* кој се врзува за именски (домашни и туѓи) основи: *книжничар, новинар, стругар, ботаничар, комичар, полемичар* и др.

Ѓ. И покрај отпорот што се должи на традиционалните сфаќања за местото на жената во општеството, полека но сигурно, наложени од животот, си пробиваат пат феминативите, т.е. именките што означуваат лица од женски пол, како: *амбасадорка, директорка, министерка* (но не сопруга на министер), *ракометарка, ректорка* и сл.

Е. Како особено продуктивен домашен суфикс кај глаголите се јавува суфиксот *-ува,* кој може да се додава и на домашни и на туѓи основи: *коренува, назадува, квалификува, критикува* и сл.

Ж. Од туѓите именски суфикси внимание заслужува хибридниот суфикс *-џија /-чија*, кој се употребува не само за означување занаети од типот на *казанџија, бурекчија, ѓеврекчија* и сл., и не само за карактеризирање на лица (*чашкаџија, шегаџија, тремаџија, аферџија, ќеваџија* и сл.) туку и неутрално, за означување лица што се на некој начин поврзани со поимот именуван со основната именка: *автобусчија* (сопственик и возач на автобус), *алуминџија* (работник чија специјалност е обработката на алуминиум); *викендџија* (сопственик на викендичка); *баскетчија, компјутерџија, моторџија, суперпеналџија, фестивалџија* и сл. Голем е бројот на именките на *-џија /-чија* што му припаѓаат на разговорниот функционален стил: *бадијалџија, големџија, далаверџија, кавгаџија, картаџија, сеирџија, сметкаџија, чаламџија, ќепчија, гагаџија, вересиџија, врскаџија, ѓезмеџија, митаџија, прскаџија, станџија* и сл.

З. Меѓу особено продуктивните туѓи глаголски суфикси прво место има суфиксот *-(из)ира*. Глаголите со овој суфикс не се приспособени кон македонскиот акцентен и морфолошки систем: имаат акцент на вториот слог од крајот, а што се однесува на категоријата вид, можат да се упо-

требат и како свршени и како несвршени. Токму затоа би требало секаде каде што е можно суфиксот *-(из)ира* да се заменува со *-ува: верифицира – верификува, глорифицира – глорификува, идентифицира – идентификува, интересира – интересува, квалифицира – квалификува, класифицира – класификува, кодифицира – кодификува, комплицира – компликува, мистифицира – мистификува, модифицира – модификува, персонифицира – персонификува, ратифицира – ратификува, фалсифицира – фалсификува* итн. Сепак, ќе останат случаи каде што нема да биде можна ваквата замена: *базира, групира, датира, масира, нервира, телефонира, телеграфира* и сл.

S. Општо земено, можеме да кажеме дека продуктивните суфикси од домашен произлез имаат карактер на неутрални зборообразувачки средства, а припадноста на зборовите изведени со нив ќе зависи од коренот, т.е. од нивното значење (спореди: *излез, влез – вознес, воскрес*). Застарените суфикси (особено *-ние*) можеме да ги сретнеме во рамките на уметничколитературниот функционален стил за карактеризација на ликови, односно за создавање атмосфера (*Ќе имаме едно големо земјотресение, ама ќе даде Господ, ќе преживееме!*). Глаголите на *-(из)ира* ги среќаваме, практично, во сите функционални стилови, само што се почести во научниот, административниот и публицистичкиот функционален стил.

## СКРАТЕНИЦИ

Кратенициите можат да бидат (К. Конески 1998: 131-142):

1. буквени: *МНТ (Македонски национален театар), ДПМ (Друштво на писателите на Македонија), СПМ (Социјалистичка партија на Македонија), ПЦЕР (Партија за целосна еманципација на Ромите)* и сл.

2. гласовни: *АСНОМ (Антифашистичко собрание на народното ослободување на Македонија); МАНУ (Македонска академија на науките и уметностите)* и сл.

3. слоговни: *СКОМЕСА (Скопски меѓународен саем); ТЕТЕКС (Тетово-текстил)* и др. Скратениците од типот: *ГОДЕЛ (Гоце Делчев), КО-РА (Кочо Рацин), ДИЕР (Димче Еребица)* не се прифатливи со оглед на дејноста на овие личности во минатото.

4. со мешана структура: *ГРАНАП (Градско набавно претпријатие)* и сл.

5. скратеници со една нескратена компонента: *МАКПЕТРОЛ или Макпетрол (Македонија петрол).*

Според произлезот, скратениците можат да бидат домашни и туѓи, а второве или се прифаќаат како интернационализми (*УНЕСКО, НАТО*), или пак се преведуваат, па се добиваат скратеници од македонскиот превод: *Организација на обединетите нации – ООН; Европска заедница –ЕЗ.*

Буквените скратеници создаваат проблем во поглед на читањето: дали да се чита *ПТТ* или *ПеТеТе*? Со оглед на фактот дека буквите во македонскиот јазик немаат специјални имиња, препорачлив е првиот начин.

Проблеми се јавуваат и во врска со согласувањето во реченицата во поглед на тоа што треба да превладее: формата на скратеницата, или пак соодветното полно име: *САД се закани дека ќе го нападне Ирак*, или: *САД се заканија дека ќе го нападнат Ирак.* Се чини дека е подобро, во случаите кога сме свесни за полното име, да вршиме согласување со него.

Скратениците се особено карактеристични за публицистичкиот функционален стил, каде што се среќаваат, меѓу другото, и изведенки од типот: *информбировец, вмровец, сдсмовец* и сл. Најнова изведенка: *дуиции.*

## ФОНЕТСКО-ФОНОЛОШКИТЕ ИЗРАЗНИ СРЕДСТВА

За македонскиот стандарден јазик е карактеристичен јасниот изговор на сите самогласки без оглед на нивната позиција, едначењето по звучност (со извесни исклучоци) кај согласките, потоа динамичниот карактер на акцентот, кој може да дојде најмногу до третиот слог од крајот на зборот, како и акцентните целости и клитичките изрази. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека акцентните целости се во фаза на напуштање, а во рамките на говорените форми на административниот и на научниот функционален стил се забележува појава на непочитување на акцентните правила во таа смисла што не се врши поместување на акцентот и тогаш кога ќе се зголеми бројот на слоговите, па слушаме зборови со акцент на четвртиот слог од крајот. Ова го забележал и Блаже Конески во својата „Граматика на македонскиот литературен јазик“, каде што нагласува: „Правилно да го усвоиме акцентот на нашиот литературен јазик, значи да се ослободиме од еден вид самоунижување.“

Експресивноста во рамките на гласовниот систем

Експресивност на изразот се постигнува (и) со употреба на некои фонеми или фонемски комбинации. Ефекти од ваков вид се најчести во уметничколитературниот функционален стил, но и во разговорниот, само што во негови рамки до тоа доаѓа во поголема мера спонтано.

Наведуваме неколку случаи, со примери преземени од македонската уметничка проза и поезија:

1. Асонанција и алитерација: *Ќе ти умрам од срам, од страв, од горчина, ќе ти умрам; Никој никогаш и никаде не го видел; Сега сме само спокој, // сонуван сакан спокој // самотија и свежина; Празнично пркни пеперуго // пепелава пеперуго // по полската полежина; Толку е тука тивко, // таинствено и тивко, // токму за троа тагување.; Магосно молкот мами, // мрешкави минутки мами – // Мирување! Мирување!*

2. Парономазија:

а. нижење зборови со иста основа: *Твоја рака ракавите ќе ги везе; Не сине Ѕвездане, не ѕвездо моја; Која труба ни труби сега?*

б. нижење зборови различни по значење, а блиски по звучење: *Прав да се направам!*

3. Продолжување на гласовите (алонжман) во извици, при повикување или при имитирање звуци: *Леле-е-е-е!; У-у-у-у; И-и-и-и; Чедо-о-о-о!; Не-е-е-е!; Свири Петре-е-ј!*

4. Ономатопеи: *Цррр, цррр – пееше жужалецот; А една граната фиу, фиу – и право на него; Фрп, фрп прави со српот.* Кон нив се приклучуваат ономатопејските глаголи и соодветните именки: *грака, чкрипи; шушка – шушкот; лелека – лелек; кркори – кркорење; фрцка – фрцкање.*

## ГРАМАТИЧКИТЕ ИЗРАЗНИ СРЕДСТВА

Со карактеристиките на граматичкиот систем на секој јазик се запознаваме преку граматичките категории. Граматичките категории се, како што се знае, општопознати значенски карактеристики на автосемантичките зборови, изразени со затврдени јазични форми. Тие можат да бидат морфолошки и синтаксички.

Морфолошките категории се делат на именски и глаголски. Во именските категории спаѓаат: родот, бројот и определеноста. Во врска со падежни форми кај именките во македонскиот јазик можеме да зборуваме само за остатоци, кои ги има во малку поголем обем кај заменките. Не треба да се заборави и категоријата степен, која е пред сè карактеристична за придавките.

Во глаголските категории спаѓаат: лицето (оваа категорија ја поседуваат и личните заменки), потоа глаголскиот вид и род (преодноста), како и времето и начинот и категориите прекажаност и ексламатив (адмиратив).

Во синтаксичките категории ги вклучуваме: согласувањето (конгруенцијата), рекцијата и дијатезата, сврзана со глаголскиот род. Од друга страна, треба да се каже дека во рамките на синтаксата, чија карактеристика е поврзување на зборовите (зборoформите) во помали или во поголеми целости, има услови за појава на експресивни конструкции. Треба овде да се нагласи дека зборoредот, сврзан со актуелното расчленување на реченицата, односно со функционалната реченична перспектива може да има важно место во стилската обележеност на текстовите. Покрај тоа, во рамките на реченицата (проста и сложена) може да се зборува за односите на координација и субординација (во сложената реченица, меѓу дел-речениците: паратакса и хипотакса). Во рамките на сложената реченица, асиндетонот може да биде употребен како експресивно средство.

Стилистичката вредност на граматичките категории е условена од општите карактеристики на конкретниот јазичен систем, како и од честотата на употребата и од обичноста односно необичноста на одделни форми и конструкции.

## Морфолошки категории

### А. Категоријата род

1. Како што е познато, кај именките во македонскиот јазик можеме да зборуваме за општа, системска тенденција за специјализирање на завршоците во еднинските форми:

– именките од машки род да завршуваат на согласка,

– именките од женски род да завршуваат на *-а,*

– именките од среден род да завршуваат на другите самогласки, но пред сè на *-о* и *-е*.

Се разбира, има исклучоци што се должат на традицијата (на пример, именките од женски род на согласка: *младост, пролет* и сл.), но многу повеќе исклучоци има во врска со судирот меѓу природниот и граматичкиот род кај именките што означуваат лица. Надреден е природниот род, па така добиваме именки од машки род што се однесуваат на лица од машки пол, а што завршуваат на сите самогласки (*судија, вујко, чиче, кули, гуру*).

Како последица на влијанието на надворешнојазични фактори можеме да ја сметаме употребата на именки од машки род во врска со лица од женски пол. Ова се должи на бавното менување на сфаќањата во врска со способноста на жената да зазема позиции и да се занимава со професии што биле порано резервирани за мажите. Сепак, феминативите сè почесто ги среќаваме и со нивната употреба се врши полесно согласувањето по род во реченицата: место *Претседателот беше погодена со 17 истрели*, ќе употребиме: *Претседателката беше погодена со 17 истрели.*

Со исклучок на употребата на феминативите, категоријата род не е од особена важност за стилистиката бидејќи не зборува ништо за карактерот на текстот, а се должи на темата, која ја условува употребата на соодветните именки.

Сепак, треба да се нагласи дека машкиот род кај именките што означуваат лица (освен во случајот со тројката: *човек – маж – жена*) има две значења:

1. го употребуваме во опозиција со другите родови;

2. го употребуваме со гномско, надредено, апстрактно значење.

Во научниот, во административниот и (во ограничен обем) во публицистичкиот функционален стил превладува употребата на гномскиот машки род: *државјани, граѓани, пратеници* и сл.

Од друга страна, и во публицистичкиот функционален стил, како и во уметничколитературниот и во разговорниот, кога се конкретизираат дејствата, како и при доточнување и сопоставување (да не кажеме противставување) – во сите функционални стилови се употребуваат именките од машки род во првото значење: *учителките и учителите; кошаркарките и кошаркарите* и сл.

2. Кај придавките категоријата род е граматичка и конгруенциска, освен кај двата слоја придавки што се надвор од категоријата род зашто

располагаат со по една форма за сите три рода: *иембе блуза, иембе шалче; фер однос, фер постаика* и сл.

3. Кај глаголската придавка и кај глаголската *л*-форма категоријата род е исто така граматичка и конгруенциска. Покрај тоа, формата за среден род од *л*-формата се јавува во безлични реченици (*Врнело*), а формата за среден род од глаголската придавка се јавува како составен дел на *имам*-конструкциите (*имам носено*).

4. Кај придавските заменки категоријата род исто така се јавува како граматичка и конгруенциска (*кој учител, која учителка; овој маж, оваа жена, ова дете*).

5. Именските заменки се или надвор од категоријата род (*јас, ти*), или пак му припаѓаат на еден род (*кој, што*).

6. Од броевите само *еден, една, едно* и *два, две* со одделни форми го сигнализираат родот, кој е за нив исто така граматичка и конгруенциска категорија.

Според тоа, формите за род кај придавките, кај заменките и кај броевите, по правило, не придонесуваат за експресивност на изразот. Како експресивни, односно стилски обележени можеме да ги сметаме случаите кога нема согласување по род (*ова книгиве; едно пет години*).

## Б. Категоријата број

1. Во врска со категоријата број, кај именките се тргнува од тоа дека именуваните предмети, лица, поими, појави, дејства – можат да се јават одделно, единично, или во поголем број, а освен тоа и да се претставуваат како избројливи или како неизбројливи множества. Во врска со тоа и се разликува обична, збирна и избројана множина, со правила за нивно оформување. Тоа значи, прво, дека категоријата број, како непосреден одразувач на состојбите, не можеме да ја сметаме како особено важна за стилистиката, а второ, интересни ќе бидат само поретките форми (како: *врази* наспрема *врагови*), односно отстапувањата (на пример формата *човéци*, освен во случаите кога се употребува иронично или како потсетување на конкретна личност што ја употребуваше спонтано). Покрај ова, во рамките на уметничколитературниот функционален стил се среќаваат необични форми што не ги пропишува нормата, но тие се оправдани во контекстот на делото. Таков е случајот со една песна од Славко Јаневски, во која ги среќаваме формите: *старeци, јарeци.*

Сепак, има една множинска форма што е оценета како поекспресивна од другите и посободветна за поезијата: станува збор за збирната множина, особено фреквентна кај одделни автори. Тодор Димитровски (1979: 193-244), врз основа на разгледувањето на поезијата и на препевите на над 150 автори (до крајот на 1975 година) наведува низа примери што сведочат за големата популарност на овие форми. Еве неколку примери: *базје; бигорје; болештиње; борје; брежје; воѓе; враїје; врвје; гласје; годиње; горје; гробје; дабје; дворје; длабиње; дожје; дрвје; друмје; жарје; ѕвездје; камење; класје; корење; кравје; крвје; ливаѓе; лисје* (најголем број примери)*; мажје; мразје; нивје; падиње; патје; перје; пламење; планиње; 'ржје; ридје; робје; рубје; снопје; стилје; трапје; тревје; трње; цутје; џбуње; шипје* и др. Проблемот во врска со овие форми е во тоа што во приличен број случаи се употребуваат со еднинско согласување, како да се колективни именки, а не множински форми. Се случува еден ист автор една иста форма да ја употреби еднаш како збирна именка во еднина, а на друго место како множинска: Петар Бошковски (*друмје; ридје*; *трње*); Видое Подгорец (*лисје*); Анте Поповски (*болештиње; корење; лисје*) итн.

Од множинскиот систем на кој сме навикнати отстапуваат именките што се однесуваат на апстрактни поими, потоа оние што именуваат материјал, како и тие со кои со еднинска форма именуваме множество, зашто, по правило, не се јавуваат во множински форми. Сепак, материјалните именки можат да се јават во множински форми, и тоа:

– во разговорниот функционален стил, за означување порции или видови: *кафиња, супи, млека, пива, вина* и сл.

– во уметничколитературниот функционален стил, за нагласување на количеството: *Го мачкав со ракии, киселини, лукови, саѓи, катрани.*

– во истиот функционален стил – за постигнување стилски ефекти: *Да сте проклети, да сте стоклети... Поколенијата да ви се тркаат во приземјени безумства, идниниите да ви робуваат така како што ни јас не сум робувал.*

– во научниот функционален стил, за означување различни видови: *соли, киселини* и сл.

Од колективните именки овде можеме да го наведеме примерот со именката *кадар*. Во рамките на публицистичкиот функционален стил ако се каже: *сто или двесте кадри*, можеме да го сметаме за грешка. Наспрема тоа, во расказот „Борба против пожарите“ од Живко Чинго читаме: *Ете, најпосле, стигна еден кадар од месната. Другарот Раштаков, специјално и особено за борба против пожари.* Овде, макар што

имаме поврзување на колективна именка со број, не можеме да зборуваме за грешка затоа што, меѓу другото, и со именската група *еден кадар* авторот го изразува својот ироничен став кон тој лик.

2. Категоријата број кај придавките е конгруенциска категорија, каква што е и кај глаголските придавки и кај *л*-формите. Глаголската именка може да се јави во множинска форма, но неутрално само при опредметување на значењето.

3. Што се однесува на заменките, кај придавските заменки станува збор за конгруенциска категорија, а кај личните заменки за прво и за второ лице множинските форми имаат свои специфичности:

– формата *ние* означува група луѓе во кои е вклучен и зборувачот, но може да биде употребена и како авторска множина;

– формата *вие* означува множество од соговорници, но и само еден.

## В. Категоријата определеност (определени и неопределени именски групи)

1. Определени именски групи се пред сѐ оние што содржат членски морфеми. Ако почнува именската група со придавка или со број, тогаш придавката или бројот ја добиваат соодветната членска морфема: *синото езеро; двете езера.* Ако е сведена именската група на својот конститутивен член, т.е. на именката, тогаш токму именката ја добива членската морфема: *езерото.*

Од стилистичка гледна точка се интересни случаите на појава на членски морфеми таму каде што не се обични, односно отсуство на членски морфеми таму каде што се очекувани, или природни – според контекстот.

а. Личните и географските имиња (освен оние географски што се примени со членска морфема во нашиот јазик, како *Балканскиот Полуостров*), по правило, не се врзуваат со членски морфеми поради својата определеност како имиња. Сепак, во разговорниот, но и во уметничколитературниот функционален стил се среќаваме со примери за членувани лични и географски имиња: *Мирчето, Генчето, Вардарот* и сл.

б. Во рамките на уметничколитературниот, но секако и на разговорниот функционален стил, се среќаваат примери во кои општи именки не се употребени со членски морфеми и покрај тоа што контекстот го дозволува (или го бара) тоа: *Не туку отфрлајте ги очишташа ио бе-*

*ќари: иолнете стомни и ираво дома; Војни иоиречија иашиишта; Ќе наиуштам село и селани, родно место и роднини.* Јасно е дека на овој начин се постигнува поголема експресивност на изразот.

2. Показните заменски зборови, како и именските групи што ги содржат тие – се исто така определени. Основната функција на овие заменски зборови е покажување во просторот и во времето, но исто така и во рамките на текстот. Кога ги употребуваме во основната функција, тие се нагласени: *овој човек; оваа недела* и сл. Наспрема тоа, во одделни контексти во рамките на разговорниот функционален стил, кога се искажува специфичен однос кон содржината, тие се јавуваат без акцент: *Што ќе иравиме со ова дете?*

3. Се случува и членските морфеми и показните заменки да се сретнат во една иста именска група. Тогаш зборуваме за двојноопределени именски групи, карактеристични за разговорниот функционален стил, но и за публицистичкиот, за научниот и за уметничколитературниот, се разбира во зависност од изборот на лексиката: *онаа твојана; ова женава; ова иоследново, она најважното, онаа највистинската тага* и сл.

4. Неопределеноста на именските групи се искажува со нечленувани именски групи (*добра книга; талентиран автор*), со именски групи што го содржат *еден*, но не како број, туку како знак за неопределеност, затоа што не се членува во оваа служба (*една добра книга; еден талентиран автор*) и со низата од неопределени заменски зборови претставени со заменката *некој* (*некоја добра книга; некој талентиран автор*). Овие три вида именски групи се разликуваат по тоа што во првиот случај превладува именувањето, во вториот – изделувањето, а во третиот – неопределеноста. Според тоа, именските групи со *некој* претставуваат најнепосредни изразувачи на неопределеноста. За засилување на ова значење можат неопределените заменски зборови да се јават во форма *некојси: Те бараше некојси Трифун!* Неопределеноста на овие заменски зборови овозможува да бидат употребени и за означување дел од целост: *Некој му верува, а некој не; Нешто иомнам, но не можам да се сетам на сè.*

Одделно ги спомунуваме неопределените заменски зборови во три низи, претставени со заменките: *кој било; кој-годе; кој (и) да е*, со значење: 'не е важно кој, секој', но и со негативна карактеристика, на пример: *Зборуваш што-годе / што да е = Зборуваш глуиости.* Се разбира, ваквата употреба е карактеристична за разговорниот функцио-

нален стил или јазик, но може да се сретне и во уметничколитературниот и во публицистичкиот.

Блиски со горенаведените заменски зборови се двете низи претставени со заменките *секој* и *никој*.

Заменските зборови од првата низа, покрај тоа што ги употребуваме за нагласување на општиот карактер (*Секој ќе биде пофален; Секаде ќе одиме* и сл.), се редуваат со неопределените заменски зборови од низата претставена со *кој било: Кој било може да го стори тоа: Секој може да го стори тоа; Нема да прифатиме какви било предлози: Нема да прифатиме секакви предлози.*

Заменските зборови од втората низа, пак, врз основа на основното одречно значење, можеме да ги сретнеме и во рамките на одделни стилски фигури: *Оттогаш никој никогаш никаде не зборувал со него.* Второчно, овие заменски зборови можеме да ги употребиме, во разговорниот функционален стил, за негативно карактеризирање: *Ти си никој и ништо; Одморот ни беше за никаде.*

## Г. Категоријата падеж

1. Кај именките можеме да зборуваме само за остатоци од падежни форми, и тоа кај некои машки лични имиња, па и презимиња (*Велко – Велка; Даме – Дамета; Климент – Климента; Дојде до тежок пререк меѓу Карева и Сарафова)*, како и кај некои општи именки, пред сè роднински, исто така од машки род (*човек – човека; вујко – вујка; тате – татета*). Треба, сепак, да се одбележи дека и овие форми се напуштаат од страна на младите зборувачи, така што можат да бидат употребени за генерациско разликување при обликување на ликовите во рамките на ументичколитературниот функционален стил.

Одделно место во врска со категоријата падеж ѝ припаѓа на вокативната форма, која може да се јави со лични имиња, како и воопшто со именки што означуваат лица, но во уметничколитературниот стил – и со други сопствени имиња и општи именки. Сепак, и во случајот со вокативот можеме да констатираме процес на напуштање на специјалните форми, при што, во говорената форма ќе ја изразиме повикувачката функција со интонацијата, а во пишуваната – ќе ја сигнализираме со соодветните знаци. Уште Блаже Конески во својата „Граматика на македонскиот литературен јазик“ го одбележува овој процес, особено во врска

со обраќањето кон лица од женски пол: меѓу формите *Веро* и *Вера*, како „поизискана“ ја карактеризира втората.

2. Кај именските заменки сè уште зборуваме за по две падежни форми (долга и куса): дативни и акузативни, односно: форми за индиректен и форми за директен објект. Состојбите во разговорниот функционален стил, меѓутоа, ни покажуваат дека е во тек процес на обопштување на по една долга форма, и за директен, и за индиректен објект: *Нас ни рекоа да дојдеме; Нас нè викнаа*, што не е прифатено од нормата. Кај кусите личнозаменски форми разликите добро се чуваат со оглед на нивната важна функција во удвојувањето на директниот и на инидиректниот објект.

Долгите форми за директен објект (*мене, тебе, него, неа, нас, вас, нив, кого, некого, секого, никого*) ги употребуваме во рамките на споменатиот објект најчесто заедно со кусите личнозаменски форми, но исто така тие вршат функција на една општа форма што се врзува со предлозите: *со мене; за тебе; против кого* и сл. Кај показните заменки можеме да зборуваме за напуштање на ваквите форми, макар што можеме да ги сретнеме кај постарите автори: *...го обвинува онега кого сите го потурнувале.*

Долгите форми за индиректен објект (*мене, тебе, нему, нејзе, нам, вам, ним, кому, некому, секому, никому*) ги употребуваме само заедно со кусите во рамките на овој објект. Затоа пак кусите дативни личнозаменски форми имаат поширока употреба: како етички, посесивен, авторски и како датив за цел (*Затоа ми те советувам; Ете што ти бил животот; Тие ја донесоа мајка ми; Нешто друго ми се работи; Им обезбедивме образование на децата на загинатите).*

Можеме да заклучиме дека падежните форми на заменките во најголем број случаи се јавуваат во неутрална употреба и во сите функционални стилови. Од ова се изделува етичкиот датив, како и, донекаде, авторскиот, карактеристични во поголема мера за разговорниот функционален стил или јазик.

## Д. Категоријата степен

Со оглед на можноста некоја особеност да биде застапена во поголем или во помал степен кај одделни предмети, лица, појави, поими и сл., категоријата степен е основна за качествените (квалификативните) при-

давки (*добар, поодобар, најдобар; лош, полош, најлош*). Кај релативните, кај бројните и кај заменските придавки се јавуваат примери во компаратив и во суперлатив, но метафорично употребени: *Нема пökamено срце од ова; Ние сме најпрви; Тој ми е најсвој.* Како резултат на ваква употреба можеме да ја толкуваме појавата на споредбени степени кај именките, кај глаголите и кај заменките: *помајстор, понашинец; понеболи, понеможам, понегледам; пониишто* и сл.

Можност за придавање експресивна обоеност на исказот даваат префиксите *при-* (*пристар, приглув* и сл.) и *пре-* (*предобар, пребогат, пречист* итн.). Вториот префикс може да се јави и кај прилози (*пресмешно, претешко*) и кај глаголи (*препрослави*).

## Ѓ. Категоријата лице

Оваа категорија ги поврзува личните заменки и глаголите. Од стилистичка гледна точка интересна е вторичната употреба на личнозаменските и на личноглаголските форми.

1. Може да се каже дека првото лице еднина најтешко се подава на вторична употреба. Покрај означувањето на говорното лице, заменската форма може да се јави анафорски употребена: *Маре напиша: Јас заминувам за Австралија.*

Во разговорниот функционален стил секое *јас* го означува лицето што зборува, а во уметничколитературниот, раскажувањето во прво лице не мора да го покрива авторот.

2. Второто лице еднина се употребува вторично во т.н. неопределенолични или безлични реченици: *Едно е кога имаш абер од една работа, а друго – кога не знаеш ништо.*

Освен тоа, ова лице се употребува и место *јас* + соодветната личноглаголска форма: *Не знам за починка: легнуваш доцна, стануваш рано и си личиш на претепан пес.*

3. Во врска со вторичната употреба на третото лице еднина кај глаголите, на прво место треба да се спомене неговата употреба во безличните реченици; станува збор за т.н. немотивирано трето лице: *Многу се зборува за тебе.* Со вакво значење може да се јави оваа форма и со именката *човек: Човек цел живот работи, а за кого?!*

Третото лице може да се јави и место второто лице еднина: *Сите го бараат, а тој си седи и си пие кафенце!* = *Сите те бараме, а ти си седиш и си пиеш кафенце!*

4. Првото лице множина се употребува вторично во вид на авторска множина (или множина од скромност, како и множина на величество: кај нас би требало да ја употребуваат црковните великодостојници): *Во оваа статија ќе ги изнесеме основните карактеристики на македонскиот јазик.*

Оваа форма се употребува и за вклучување на читателот, односно на слушателот: *Во претходната глава ги разгледавме карактеристиките на морфолошкиот систем на македонскиот јазик, а во оваа ќе се задржиме на синтаксичките карактеристики.*

Првото лице множина можеме да го употребиме и при обраќање кон едно лице за изразување солидарност (обично – лекарот кон пациентот): *Како сме денеска? Ќе одиме ли на прошетка?*

Покрај наведениве случаи, има и таков вид употреба на оваа форма кога зборуваме од името на некој друг, а не учествуваме во дејството: *Ние сме повеќе заинтересирани за математика отколку за јазици!*

5. Формите за второ лице множина се употребуваат вторично при обраќање кон едно лице од учтивост, при што, според нормата, ако е прирокот глаголски, тој се јавува во множинска форма, како и заменката (*Вие сте ме барале?*), а ако е прирокот глаголско-именски, именскиот дел е во еднина, при што добиваме согласување по смисла, озаконето од нормата (*Вие сте извонредно интелигентен!*).

6. Третото лице множина вторично се јавува во рамките на неопределеноличните реченици во врска со дејства што ги вршат луѓето: *Го оставиле старецот сам.*

Покрај тоа, третото лице, во разговорниот функционален стил може да се сретне и место првото лице еднина: *Слушаш ли што ти зборуваат?!*

7. Место која било личноглаголска форма може да се употреби извик, или пак глаголска именка: *Го грабна шишето и трас од земја; Седнување јас на санката, спуштање надоле, у брзина заринкување и превртување во една грмушка!*

## Е. Категоријата преодност и синтаксичката категорија рекција (управување)

Станува збор за една глаголска категорија, а од стилистичка гледна точка може да биде интересна од една страна непреодната употреба на преодните, а од друга – и тоа многу повеќе – преодната употреба на непреодните глаголи.

1. Појавата на преодните глаголи без директен објект, наречена дезаргументација, се објаснува со употребата на овие глаголи за именување на дејството: *Дешешо веќе чиша и йишува; Во моменшов Билјана йишува, а Јонче чиша.*

2. Употребата на примарно непреодни глаголи со директен објект, одбележана како карактеристика на македонскиот јазик (иако не е само негова), за некои македонски автори претставува едно од средствата за постигнување поголема изразност, а се среќава и во разговорниот функционален стил: *Некои нај9оа месшо и ги се9наа йрейлашениише коски, а 9ругише ја сшоеја нокшa; Исшра9ај ја Маке9онија; Тој ги о9и гра9скиише околнини; Тушуноӣ ги скоруйува нејзиниише раце, ги јазли нејзиниише йрсши; Го умревше човекош!* Има автори што покажуваат наклонетост кон употреба (или создавање) реченици со внатрешен (или тавтологичен) директен објект: *целиви исцеливавме; ује9урмаш ује9урми; закайачила кайаци; нашкарйи карйи* и сл.

## Ж. Категоријата време

Системот на времињата кај глаголите покажува различни синонимиски односи, врз основа на што вршиме замена на едни со други во различни функционални стилови.

1. Сегашното време го среќаваме употребено во неговото основно значење (дејство што се врши додека се зборува за него) во преноси од различен вид преку соодветните средства за информирање (спортски настани, пречеци на државници и сл.). Покрај ова, сегашното време се употребува, вторично, со низа други значења:

– минати дејства: *Во 1970 го9ина Рисшо Шишков со голем усйех ја игра главнаша ролја во 9рамаша „Кенгурски скок" о9 Живко Чинго; ...йо9јарменаша маке9онска раја го 9оживува Илин9енскошо восшание;*

*Царот скокнал, само што него нозете не го држат. Се тетерави, чекорот му е тежок.*

– идни дејства: *Утре се женам.*

– дејства надвор од временска определба: *Секој на некој начин илаќа за своите грешки; Едни се селат умирајќи, други умираат со иселување.*

– готовност за вршење на дејството: *За тебе правам сè!*

– повторливост: *Секоја година доаѓа кај нас и ни носи поздрави од нашите пријатели.*

– истовременост со друго дејство: *Знаевме или подобро: чувствувавме дека се движиме во вистинската насока.*

2. Минатото определено несвршено време, покрај со основното значење (дејство во одвивање сврзано со определен момент во минатото), се употребува и во следниве случаи:

– за изразување услов – реален и иреален (во рамките на зависната дел-реченица): *Ако заросеше најмалечка роса, доаѓаше дома и се пресоблекуваше; Ќе стигнев во некој град и ако стигнев со ден, ќе го оставев куферот во хотелот и ќе излетав надвор; Ако се плашевме од вас, немаше да дојдеме овде; Да ја донесеше книгата, ќе можев да ја прочитам.* Ваква употреба среќаваме и во пословици, т.е. со надвременско значење: *Ако се јадеше, не ќе висеше.*

– во временски зависни дел-реченици – еднократни дејства: *Беше толку убаво додека молчевме; Додека траеше зимата, селаните не најдоа време да ја варат ракијата; Кога се вртеа, лисјата прилегаа на детска рака со раширени прсти.*

– повторливост на дејствата во минатото, значи дејства што не се актуелни во сегашноста: *Секоја година доаѓаше кај нас и ни носеше поздрави од нашите пријатели; Ноќе снегот замрзнуваше и дење дебелината на таа бела глувотија стануваше сè повисока.*

– блага заповед, молба: *Да ми го подржеше малку палтово...*

– готовност за вршење на дејството: – *Ќе му вратеше за навреме? – Му враќав (= готов бев да му вратам), ама ме заиреа.*

3. Минатото определено свршено време, чие основно значење е: дејство претставено во неговата заокруженост и врзано со определен момент во минатото, се јавува со следниве вторични значења:

– идност: *Отидов јас!*

– услов (во рамките на зависната дел-реченица): *Забележа ли следење, ликвидирај го момчето!*

– надвременско значење: *Дојде летото, дојдоа и горештините.*

4. <u>Идното време</u> се јавува со следниве вторични значења:

– повторливи актуелни дејства (овде имаме соодветство со употребата на сегашното време со вакво значење, само што кај сегашното време употребуваме глаголи од несвршен, а со идното – од свршен вид): *Секоја година ќе дојде кај нас и ќе ни донесе поздрави од нашите пријатели.* Во контекст од кој е јасно дека станува збор за минати дејства, со идното време можат да се означат и неактуелни повторливи дејства: *Затоа и се распопив, И заради гуцнување комова. Ќе се испијанам и не стасувам в црква* (Е. Верижникова 1996: 99-104).

– дејства со надвременско важење: *Како ќе си постелеш, така ќе легнеш.*

– претпоставка: *Колку ќе е стар чинарот во Охрид? – Се зборува, ќе да има десетина векови.*

– условени дејства (во рамките на главната дел-реченица): *Ако одиме во Штип, ќе ве земеме со нас.*

– Со оглед на фактот дека со идното време означуваме нереализирани дејства, природно е ова време да биде употребено и за изразување заповед: *Не сакам ништо да слушнам: ќе дојдеш и готово!*

– Во определени контексти, кога е јасно дека станува збор за минати дејства, може да се сретне и идното време (т.н. идно историско): *Во 1963 година тој за првпат ќе биде сведок на една голема несреќа: земјотресот во Скопје.*

5. <u>Минатото-идно време</u> многу почесто го среќаваме употребено надвор од основното значење на идно дејство наспрема момент во минатото. Така, ова време се јавува со следниве значења:

– во врска со неактуелни повторливи дејства (овде имаме паралела со употребата на минатото определено несвршено време, со тоа што имаме разлика во глаголскиот вид): *Секоја година тој ќе дојдеше кај нас и ќе ни донесеше поздрави од нашите иријатели.*

– за условени дејства (во рамките на главната дел-реченица): *Да се иодготвеше иодобро, ќе иостигнеше иодобар резултат.* Ваква употреба имаме и во пословици, значи со надвременско значење: *Ако се илашеше дедо од враиците, иросо не ќе иосееше.*

– претпоставени дејства или состојби во минатото: *Колку години ќе (да) имаше кулата кога ја урнаа? – Ќе (да) имаше околу двесте години.*

6. Минатото неопределено (свршено и несвршено) го употребуваме за директно кажување и за прекажување (за што ќе стане збор во рамките на делот посветен на катергоријата прекажаност). Определбата неопределено се должи на фактот дека станува збор за минато дејство без негово сврзување со определен момент: *Сум ти кажал и пак ќе ти кажам!* Во врска со засведочени дејства, минатото неопределено време го среќаваме со следниве вторични значења:

– констатација: *Нашиов пријател многу се изменил.* Во вакви случаи можеме да зборуваме за превладување на резултативно значење кај ова време.

– значење на обопштен факт: *Мојата куќа е домаќинска. Кој влегол во неа, не останал непочестен.*

– многукратно дејство: *Се сеќавам на него, многупати сум го среќавал.*

– претпоставка: *...врапчето ми дојде со поткршено крилца. Сигурно го подбрале дечишта палави.*

– во пословици: *Будала дал, штар јал.*

7. Предминатото време, кое со основното значење се однесува на дејство што се случило пред некое друго дејство во минатото (*Кога се вратив јас, тие си беа отишле*), се среќава ретко, а може да се јави и за минати дејства без соодност со други: *Никогаш дотогаш не бев видел маж како плаче.* Стилски обележена е употребата на предминатото време надвор од основното значење, со белегот ’расказност’, како форма на епско кажување, особено во примери со формата *беше* од помошниот глагол без оглед на лицето и на бројот на подметот: *Дури и сонот* ***беше*** *не му* ***идел*** *на очи; Еднаш* ***беше рекол****: Ако не го фатам жив Алексо, сите шуми ќе ги запалам; А* ***беше било*** *многу штуро и страшно да стоиш меѓу толку празни куќи, а со единствениот жив човек да не можеш да се разбереш; А* ***беше дошле*** *и некои мечкари од Бугарија* итн.

8. *Имам*-конструкциите (*имам носено*, *имав носено* итн.) како и оние со глаголот сум (*дојден сум, бев дојден* и сл.), во врска со својот резултативен карактер, прават паралели со минатото неопределено и со предминатото време. Вредноста на овие конструкции, а особено на оние со глаголот *има* се состои во тоа што не се сè уште обични или општоприфатени, па можат да го привлечат вниманието сами по себе: *Многу ми*

*личи на Алексо, рече, нешто има и твое, ама повеќе* ***има украдено*** *од Алексо; Убиј ме, рече без двоумење Теофил, барем и вие* ***ќе имате*** *нешто* ***убиено****; За него веќе одамна* ***се немаше*** *ништо* ***чуено****; Со истите алишта* ***е дојден****; Секогаш му* ***е кренатa*** *раката;* ***Бев разбудена*** *... и околу него светеше; Мечката не беше таа што ја познаваше. Сигурно* ***беше пребегана*** *од некоја друга планина.*

## 3. Категоријата прекажаност

Со средствата на оваа категорија се укажува на тоа дека говорното лице не е непосреден сведок на вршењето или на извршувањето на дејството. Општо земено, сите глаголски форми што ја содржат *л*-формата имаат можност да се вклучат во изразувањето на прекажувањето. Меѓу нив спаѓаат: минатото неопределено време (во најголем број случаи со третото лице еднина и множина), идното прекажано време, потоа конструкциите со *имам* и со *сум* претставени со *л*-формите (*имал дојдено; бил дојден*).

Формите за прекажување можеме да ги употребиме и за изразување став кон она што го соопштуваме: ако кажеме *Да сонуваш мравки, значи добивка*, изразуваме согласност со искажаното, а ако кажеме: *Да сонуваш мравки, значело добивка*, на извесен начин се дистанцираме од тоа верување.

Во рамките на публицистичкиот функционален стил *л*-формите можеме да ги сретнеме употребени во иронична смисла: *Според овие извори ние Македонците не сме постоеле!*

Од друга страна, пак во публицистичкиот функционален стил се случува и за незасведочени дејства да не се употреби *л*-формата: *Нашиот претседател и неговиот гостин се задржаа во срдечен разговор и размения мислења за состојбите на Балканот.*

Белешка: Една иста реченица, со промената на глаголските форми, може да изрази различен степен на стилска обоеност:

(1) *Во 1903 година Гоце за последен пат го посетил Кукуш.*
(2) *Во 1903 година Гоце за последен пат го посетува Кукуш.*
(3) *Во 1903 година Гоце за последен пат ќе го посети Кукуш.*
(4) *Во 1903 година Гоце за последен пат го посети Кукуш.*

Примерот под број (1) е неутрален затоа што ние денес не можеме да бидеме сведоци на дејството; во примерот (2) се среќаваме со употребата на сегашното време за минати дејства, а во примерот (3) – идното време го употребуваме за означување минато дејство, па можеме да кажеме дека примерот (3) е поекспресивен од примерот (2). Што се однесува на примерот (4), голем број зборувачи го одбиваат како некоректен, но се чини дека сепак можеме да го употребиме за да дадеме знак дека му веруваме на историскиот извор од кој сме го добиле овој податок. Р. Усикова (1999: 156) го потврдува ова на следниов начин: „Кога сака говорителот да истакне дека некои настани се, според него, веродостојни, иако не бил сведок на тие настани, може да се употребат непрекажаните форми на аорист и имперфект. Тоа се употреби со секундарна функција на транспозиција кога главните значења метафорички се пренесуваат во контекст што им противречи." Авторката го поткрепува ова тврдење со следниов извадок од една книга за геолошката историја на Охридското Езеро: *Навистина, уште од плиоценот до денеска, Охридското Езеро остануваше настрана од многубројните геоморфолошки и други промени што се одвиваа во текот на времето околу него. Додека во неговото соседство се издигаа цели планини, се спуштаа котлини и во нив се формираа и исчезнуваа езера, дури и море плавеше некои делови на балканскиот копно за да се повлече подоцна, Охридското Езеро, судејќи според сè, остануваше за сето тоа време речиси сосема неизменето.*

S. Категоријата ексламатив (адмиратив)

З. Шанова (1984:245-251) ги определува категориите прекажаност и ексламатив (адмиратив) како семантички категории, категории што имаат само делумно самостојна морфолошка форма, т.е. решавачки во определувањето на значењето на глаголските форми е контекстот. Според авторката, во рамките на категоријата ексламатив (адмиратив) станува збор за впечатокот на говорното лице при зборувањето за определени факти:

(1) *А, бре, вие* ***сте биле*** *јунаци!*

(2) *Кутриот човек! Случајот сосема го стоии, го погоди в срце. Му светнаа очите, проклет да бидам, во ова суштество ти* ***имало*** *и тоила солза.*

(3) *Бре, како така. Гледај ти, гледај. Пладне* ***се сторило****!*

(4) *А знаеш ли што му е тоа коњсиирација? – Како не **ќе сум знаел?!***

(5) *И треба да се храни. – Еми...треба, како **не требало?!***

(6) *Пеш дни го баравме бандитот... А тој – во градот **да ти бил!***

Од своја страна, В. Јанчук (1993: 52) како пример за ексламатив (адмиратив) ја наведува реченицата: *Оган го **изгорел** да би го!*

Како што може да се види, станува збор за емоционално обоени искази и, од синтаксичка гледна точка, за извични реченици.

## И. Категоријата начин

Заповедниот начин, покрај со основното значење, се употребува и во следниве случаи:

– за означување минатост и интензитет на дејството: *Во вторникот бев на лекар: **чекај, чекај,** се скинав од чекање; А јас, **чекај, чекај,** сон не ме фаќа; Ами нам дури сега ни кажаа; ги фрливме срповите и **трчај**ваму.*

– во врска со минати дејства: *Застанав, ви велам! Таа **гледај** мене – јас **гледај** неа; Тие **прашај** го, тој **молчи;** Ти **лажи,** јас **потврдувај*** и сл.

– за означување идност: *И кога ќе му се тури еден грст барут и една рака сачми, **стој и слушај** пукотници.*

– во врска со повторливи дејства: *Тој чини **дојди, најади се, наполни** ја торбата леб и **кинисај** со козите.*

– во пословици, со надвременско (или: севременско) значење: *Старите **наведуј се,** младите **расти** – така врви веков; **Не купуј** куќа без комшија.*

– во рамките на зависна условна дел-реченица: ***Дај** им боја и тие за ништо повеќе не ќе ти додеваат.*

Заповедниот начин се јавува и во рамките на низа фразеолошки изрази (***сечи** пола и **бегај**; ни **дај** ни **придај***), во гатанки (*Имам една невеста, кој **помини, баци** ја*); во поздрави (***оди си** со здравје*); благослови (*здравје **да имаш***); клетви (*волкот **да те јаде***).

## Експресивноста во морфологијата

Од прегледот на морфолошките категории може да се види кои форми во рамките на определени категории можеме да ги оцениме како експресивни:

– Такви се, на пример, поретките множински форми (*врагови: врази; друмови : друми*), како и оние што не се предвидени од нормата (*зори, мракови*). Како особено експресивни во рамките на уметничколитературниот функционален стил се сметаат формите за збирна множина на *-је*.

– Такви се примерите кога не се употребува членска морфема таму каде што го бара тоа контекстот, како и случаите со членски морфеми употребени со лични и со одделни географски имиња.

– Такви се и примерите со непреодни глаголи употребени со директен објект, макар што секое претерување може да доведе до спротивен ефект.

– Големото богатство од глаголски форми, како и можностите за нивна употреба со вторични значења, му овозможуваат на говорното лице, како и на авторот на текстот, да избираат такви средства на изразот што ги сметаат тие за најизразни, најекспресивни, во зависност од ситуацијата.

## Синтаксички категории

### А. Согласување (конгруенција)

Потојат три вида согласување: по форма (граматичко), по смисла и по блискост. Согласувањето по форма е прифатено од нормата, како и согласувањето по блискост (*илјада и една ноќ*), само што второво создава проблеми при согласувањето во рамките на реченицата: *Тие триесет и еден испитаник одговорија одречно на нашето прашање.*

Во врска со согласувањето по смисла има, од една страна, конструкции што не се прифатени, а од друга – такви што се прифатени од нормата: не е прифатено согласувањето по број со колективни именки: *Не викај, цело маало ќе те слушнат!* Ваквите примери можеме да ги сретнеме во разговорниот функционален стил. Сепак, има случаи на согласување по смисла прифатени од нормата. Таков е случајот со учтивото обраќање кон едно лице: *Вие сте премногу висока за мене.* Таков би бил и случајот кога би употребувале персонална именка од машки род во

врска со лице од женски пол: *Амбасадорот на Германија му ги предала акредитивните писма на Претседателот на Република Македонија.* Како поприродна ја сметаме, во вакви случаи, употребата на феминатив.

## Б. Дијатеза

Дијатезата, дефинирана како сума од морфолошки и синтаксички средства со кои се сигнализира рангот на учесниците во глаголското дејство, ја поврзуваме пред сè со опозицијата актив – пасив. Во активните реченици највисок ранг има вршителот на дејството, кој е истовремено и подмет во реченицата, а во пасивната како подмет, т.е. со највисок ранг, се јавува поднесувачот на дејството. Макар што се вели дека пасивот не е многу карактеристичен за македонскиот јазик, ние овде можеме да кажеме дека работата сè уште не е доволно испитана. Факт е, на пример, дека пасивот се судира од една страна со глаголско-именскиот прирок, а од друга – со резултативните *сум*-конструкции. Инаку, пасивот се среќава често во рамките на публицистичкиот и на административниот функционален стил.

## Експресивност и стилска обележеност во синтаксата

Според одделни автори, речениците, како и зборовите, можеме да ги поделиме (во груби црти) на такви кај кои преовладува референцијалната функција на јазикот, значи такви што даваат пред сè информација и кај кои е на преден план значењето, и такви кај кои доаѓаат до израз пред сè чувствата, т.е. такви што се експресивно обоени или обележени.

Во рамките на синтаксата треба да се прави разлика меѓу експресивноста на реченицата како исказ составен од одделни зборови – и експресивноста на конструкцијата на таа реченица. На пример, реченицата *Девојченцето подлетнуваше* е експресивна зашто се експресивни зборовите што ја прават, а нејзината конструкција (подмет и прирок) е неутрална. Од друга страна, ако ги споредиме речениците: *Мајка треба да се слуша;* или: *Мајка – треба да се слуша мајка!,* забележуваме дека се по содржина исти, но по експресивност се разликуваат и тоа во поглед на конструкцијата.

Од гледна точка на комуникативната функција на речениците, според експресивноста се изделуваат извичните (*Колку убави ветувања ни*

*иракаат од сите страни!!*) и желбените (*Да се живи и здрави!*), како непосредни изразувачи на емоции, а кон нив можеме да ги приклучиме и заповедните.

Кај сложените реченици, пак, се изделуваат неколку типови карактеристични за стандардниот јазик, а со тоа – врзани за научниот, административниот, публицистичкиот и, во извесна мера, за уметничколитературниот функционален стил. Станува збор, пред сè, за развиените релативни реченици, како и за неправите целни и условни зависносложени.

Меѓу средствата што можат да придонесат за експресивноста во синтаксата, како и за стилската обележеност на текстовите, спаѓа и зборoредот. За зборoредот во македонскиот јазик има искажувања дека е слободен или релативно слободен. Сепак, има форми што се фиксирани за други: кусите личнозаменски форми се тесно врзани за личноглаголските и се наоѓаат пред или зад нив (во ограничен број случаи: со заповедните форми и со глаголскиот прилог). Секое отстапување од ова правило се смета за неприфатливо дури и во разговорниот функционален стил.

Зборoредот во рамките на именската група може да се појави во следниве видови:

– Кога имаме согласувачки атрибут, како неутрален се смета оној кога центарот на именската група доаѓа зад атрибутот: *добри стари времиња.*

– Управуваниот атрибут, претставен со именска група врзана за центарот со предлог, се јавува зад центарот (во неутрален зборoред): *страдањата на младиот лектор.*

– Супстантивниот атрибут стои пред центарот на именската група: *предлог-закон.*

– Интегрираниот предикативен атрибут (именски или развиен придавски) се јавува зад центарот на именската група: *поетот-научник; мерките предвидени со закон.*

– Неинтегрираниот предикативен атрибут, особено ако се однесува на именската група што врши функција на подмет, има слободна позиција: *Осамен и оставен од блиските, старецот набрзо се разболе. – Старецот, осамен и оставен од блиските, набрзо се разболе. – Старецот набрзо се разболе, осамен и оставен од блиските.*

Во врска со обичниот и со интегрираниот предикативен супстантивен атрибут нема можности за менување на зборoредот. Во другите

случаи се можни преместувања, со тоа што ќе добиеме обележен зборред.

Во рамките на простата реченица, како необележен се смета зборедот: подмет – прирок, односно: подмет – прирок – објект. Од друга страна, бидејќи има случаи кога не е можно да се определи функцијата на одделни реченични членови, се препорачува да се почитува зборедот: подмет – прирок – објект (*Марко го фали Никола*). Во вакви случаи зборедот врши граматичка функција и отстапувањето од него може да доведе до недоразбирање.

Зборедот е, покрај тоа, тесно сврзан со актуелното расчленување на реченицата, така што како неутрален можеме да го сметаме оној во кој на прво место доаѓа темата, па ремата, а како обележен – обратниот.

Во нашата јазична практика има недозволени отстапувања од нормираниот ред на зборовите, и тоа кај прашалните реченици: се одделуваат прашалните партикули, како и прашалните заменски зборови од личноглаголските форми: *Дали вие ќе ми йомогнеше?; Кој го шоа найрави?* Ваквите случаи се сметаат за грешки; треба: *Дали ќе ми йомогнеше вие? / Вие дали ќе ми йомогнеше?; Кој го найрави шоа?*

Во врска со зборедот во сложените реченици, може да се каже дека има сложени реченици со затврден ред на дел-речениците (кај последичните зависносложени не е можен друг зборед освен: главна – зависна), а има и такви кај кои е пообично зависната да се наоѓа пред главната (како кај условните зависносложени), односно главната да се наоѓа пред зависната (каков што е случајот со целните зависносложени). Во такви случаи зборедот што отстапува од обичниот се смета за обележен.

И во рамките на сложената реченица има грешки во зборедот, а тие се сведуваат на одделувањето на сврзниците и на сврзувачките зборови од личноглаголските форми: *Ако ушре дојдеше, нема да нè најдеше,* треба: *Ако дојдеше ушре, нема да нè најдеше; Решивме да вие одише кај йрешсшавникош,* треба: *Решивме вие да одише кај йрешсшавникош; А. Л. йред неколку дена го йосешил А. А., йа ни раскажа за разговориште шшо во шекош на шаа йосеша ги водел,* треба: *А. Л. йред неколку дена го йосешил А. А., йа ни раскажа за разговориште шшо ги водел во шекош на шаа йосеша.*

## Фигури на формата (схеми)

Експресивни конструкции во реченицата, односно **фигури на формата (схеми)** се:

1. Апозиопеза – прекината или недовршена реченица, и тоа од различни причини: авторот не сака, не знае или не може да ја заврши реченицата, или пак некој друг го прекинува. За стилистиката е важна емоционално-експресивната апозиопеза, која е резултат на чувствена криза на зборувачот: кога не може да го изрази чувството или кога не може да ја заврши реченицата со започнатиот тон. Во таков случај паузата е најдинамичниот дел на реченицата: *Добро, ќе одам јас...ама...*

2. Прозиопеза – се добива со испуштање на почетокот на реченицата, најчесто поради неговата неинформативност, особено во рамките на говорната ситуација, на пример: *...моите родители* (при претставување).

3. Испрекинат исказ – реченицата е содржински и формално комплетна, завршена, но со паузи меѓу деловите и интонациски нерамна: *Кажувате... невистини... за мене...*

4. Елипса – испуштање на неинформативни делови, при што добиваме реченични еквиваленти; најчести примери даваат изразите и пословиците: *Сега или никогаш; Ние за волкот, а волкот – на врата; Младост – лудост.* Покрај ова, се разликува и актуелизирана елипса, контекстуална или конситуациска, која се поврзува со актуелното расчленување на реченицата, а се испушта темата.

5. Силепса – испуштање на делови што би требало да се повторуваат: *Некаде се укажува на грешките, некаде на добрите страни.*

6. Изделување на темата или на ремата во реченицата:
(1) *Мојот син, тој ми ги брои залаците.*
(2) *За учење – учи, ама не сака да продолжи.*
(3) *Марко беше тој што ни помогна.*

7. Осамостојување на еден реченичен член – изделувањето може да се изврши со пауза или со точка:

(1) *Старите пријатели се гледаа низ солзи : Старите пријатели се гледаа – низ солзи : Старите пријатели се гледаа. Низ солзи.*

(2) *Пред мене и околу мене се лелееја сенки, грмушките и каменот оживуваа. И дрвјата.*

(3) *Сега јас можам да ве лекувам, да ви ја шарам кожата со жила. Кротко. Со набожност.*

8. Додаден реченичен член или реченица:

(1) *Тие се овде веќе два дена, ако не си знаел.*

(2) *За ова ќе стане збор подолу (в. точка 25).*

(3) *Паса настојува да ги види сите подробности, па тогаш да почне. Ако почне.*

(4) *...денес прилепското поле модрозеленее како јагурида. Или како усни на предмртовец.*

9. Вметнат реченичен член (збор, израз, реченица) – парентеза:

(1) *Врти-сучи спасот наместо во себе – суетата тоа не му го допушти – реши да го бара надвор од земјата пролетерска.*

(2) *Ќе отстапи ли, да не даде господ, од своите позитивни стремежи (така љубеше да се изразува), – и тој веќе не беше здрав.*

10. анафора (повторување на еден збор или израз на почетоците од речениците) и епифора (повторување на зборови или изрази на крајот на стиховите или на речениците):

(1) *Кој таму некој нешто // Кој таму некој негде // Кој таму којзнае што?*

(2) *Јас не знам каде е границата // меѓу Северот и Југот. // Јас не знам каде е границата // меѓу пријателот и другарот.*

Кон нив се приклучува анадиплозата, т.е. повторувањето на последниот збор од претходната – на почетокот на следната реченица:

(1) *Низ него се развражија морници. Морниците му ја згустија крвта во смола што навчас замрзна, а не знае мрзне ли воопшто смолата.*

(2) *Претседателот пукаше. Пукаше тој од својата автоматска пушка, со чија цевка пред малку го здроби стаклото.*

11. антитеза или одречен паралелизам – израз во кој се употребуваат спротивни поими за да се зголеми експресивноста: *Тие се загубија. Бран и брег. // Стихови и проза. Мраз и пламен. // Не толку различни меѓу себе.*

Овде треба да се спомене и словенската антитеза, во чии рамки се поставуваат прашања на кои се одговара одречно, а потоа се изнесува

вистинскиот настан (во продолжение ги даваме препевите на почетниот дел од поемата „Сердарот" од Григор Прличев):

а. Михаил Петрушевски ја препеа поемата од грчкиот оригинал и ѝ даде наслов „Мартолозот":

*Писок и плач се слушаат од Галичник во Река.*
*Каква ли несреќа ги збра*
*И мажите и жените, што сите в тажна ека*
*ја плачат судбата си зла?*
*Даљ нивите житородни град пустошен ги фатил,*
*иљ скакулци ги покрил рој,*
*Иљ султанот даночници ним пред време им пратил*
*да збира тежок данок тој?*
*Ни нивите житородни град пустошен ги фатил,*
*ни скакулци ги покрил рој,*
*Ни султанот даночници ним пред време им пратил,*
*да збира тежок данок тој;*
*Но Кузман падна јунакот наш убиен од Геги,*
*мартолозот ни прочут в бој,*
*Та ќе ги гази разбојник од сега наш'те меѓи,*
*што да ги брани нема кој.*

б. Тодор Димитровски изврши осовременување на препевот на поемата направен од самиот Григор Прличев:

*Плач и пискот се слуша во Река,*
*во Галичник, село многустадно.*
*Каква мака наедно ве збрала,*
*мажи, жени, деца расплакани?*
*Дали град ви столчи плодни ниви*
*или волци стада ви сотреа?*
*Дал' султанот арачлии пратил*
*да збираат арач од народот?*
*– „Ниту волци стада ни сотреа,*
*ниту град ни столчи плодни ниви,*
*ни султанот арачлии пратил*
*да збираат арач од народот,*
*туку' убија Албанцине клети*
*наша слава Кузмана јунака*

*и ќе сквернат разбојнички нозе*
*наши свети и девствени гори!“*

в. Најпознат е препевот на Георги Сталев:

*Пискотници се слушаат од Галичник во Река.*
*Што тешка несреќа ги збра*
*и мажите и жените, та гласи тажна ека*
*и навева сѐ коб и зла?*
*Дал' град полињата житородни ги беше фатил?*
*Ил' рој од скакулци се вдал?*
*Дал' султанот арачлии ним предвреме им пратил*
*да збира арач лут без жал?*
*Ни град полињата житородни ги беше фатил,*
*ни рој од скакулци се вдал,*
*ни султанот арачлии ним предвреме им пратил*
*да збира арач лут без жал.*
*„Оф, Кузман, јунак славен, падна убиен од Гега,*
*тој сердар знаен падна в бој,*
*и ќе ги гази пљачкашот планините ни сега,*
*а да ги брани нема кој...“*

г. Помакедончување на поемата изврши Гане Тодоровски:

*Се пласти плач над Галичник! Зграгорена е Река!*
*Каква ли голема беда*
*Насобра мажи и жени: се вреска и се врека,*
*Жаловни песни се редат?*
*Градушка жита ли кутна? Скакулци рој ли се сјати*
*Низ малцероднион терен?*
*Или пак султанот моќен плипот арачлии пратил*
*Верѓија скудна да збере?*
*Не беше градушка силна; не беа скакулци в јата;*
*Ниту иак султанот втера*
*Џган од арачлии лути да тропаат на врата*
*Верѓија тешка да зберат!*
*Геги го убија Кузман, нашиот сердар стасит,*
*Големо зло ни се стори.*
*Отсега занаиред нога албанска ќе ги гнаси*
*Нашиве сенчести гори.*

12. градација – се состои од неколку зборови подредени така што го зголемуваат ефектот. Општопозната е градацијата: *Дојдов, видов, победив.* Еве уште еден пример: *Не жалам, не викам, не плачам.*

13. реторичко прашање – со него изразуваме спротивен став од она што го кажуваме: *Зар може сè да се научи?!; Зар е срамота ...да се лази во прашиште за да се чуе само уште еден збор на човекот што го сакаш?*

14. реторичко обраќање (ексокламација) – обраќање кон живи суштества и кон предмети за постигнување стилски ефект:

(1) *О драги предмети, о мили луѓе, // си мислам напати – дај сè да срушам!*

(2) *Ружо со лисје како меки усни, // ти цутена на пољанка, те следам, // те следам скришно, девојченце мое, // и само гледам, и само те гледам.*

(3) *О ѕвездено небо, мислев дека мој е // зборот како тајна што во мене ѕуни!*

(4) *О браќа, знајте – не само од иодлост // жабурлива јас страдам, што ја газам – // а тајна чува мојот мрачен молк.*

Вид екскламација е епифонемата, со која се искажува некоја општа вистина, или пак заклучок:

(1) *Ја бараме вистината, а кога ќе ја најдеме, бегаме од неа!*

(2) *Страшна горчина беше собрана во тие зборови!*

15. полисиндетон (употреба на сврзници со сите дел-реченици, почнувајќи со првата) и асиндетон (отсуство на сврзници таму каде што би ги очекувале):

(1) *Или едната страна премногу се плаши, или другата е премногу безочна, или пак третата страна ги има длабоко замешано прстите.*

(2) *Почина дедото, падна од кукјата директ.*

16. метаплазма (трансформација) – Во врска со оваа фигура има разлики во толкувањето. Одделни автори ја сведуваат на резултат од употребата на архаизми, црковнословенизми (во македонскиот јазик) и сл., и како фигура во чии рамки се врши деформирање на зборoформите и тоа од различни причини, особено на фонетски план, и може да се реализира како: додавање, изоставање, поврзување или преместување (*сеа* место *сега; ќ'иде* место *ќе иде*). Покрај ова, метаплазмата може да се толкува и како отсуство на одделни зборови или зборoформи во текстот;

пред сè овде се мисли на отсуство на личноглаголски форми (Бр. Тошовиќ 1995: 338-367):

(1) *Јас уште не патувам. Јас сум драмски писател кој ја ирерипува драмата.* ***Најпрвин перон, изгубени погледи и видлив здив на лугето – мали облачиња од нивните усти, извикувања и куфери, врева и пискливи шурки на локомотива.***

(2) *...коњаникот во часовникот галопираше, а јас немав збор да го запрам како што запре тој самиот во една ноќ пред тоа.* ***Од тага. Коњаник-кловн во таа тага.***

(3) ***Урнатина. // Ѕид или камен? // Зелен мов секоја длабнатина. // Жолт гуштер – домаќин стамен. // Сонце безразлично до урнатината.***

(4) ***Педа небо // чекор нива // капка море // грст 'рж дива // беломагла нишка танка // здив на луња // ветар в грло // жеден бунар // гладно трло –// тоа е Македонија.***

А. Бановиќ-Марковска (1997: 141-154) како метаплазмични фугури во поезијата на Бл. Конески ги наведува: архаизмите (*полека се губеа пред него во мракот // околните* ***очертанија***), турцизмите (*Но вие, штири, со* ***кибарни*** *куќи // во кои млачно мусандрите дишат, //* ***баздригани****, туѓ меѓу вас сум бил*); дијалектизмите (*чпијуните да пукнат // ценем и пекол да* ***ватат***), како и фонетските и морфолошките интервенции (***дош*** *тура засилен надвор; ако си спомниш нешто // веднаш* ***забораj*** *го*).

Повторувањето во текстот или во исказот

Повторувањето може да ги опфати гласовите, зборовите, изразите, речениците, па и делови од текстови. На него може да се гледа како на граматичко или на стилистичко прашање. Тоа е тесно сврзано со проблемот на редунданцијата и со економичноста во јазикот. Како хетероген поим, повторувањето различно се именува (се среќаваат следниве термини: итерација, редупликација, рецидив покрај споменатите, специјализирани, асонанција и алитерација).

Повторувањето може да биде спонтано и намерно. Спонтаното повторување е немотивирано, наметнато од темата на исказот или на текстот. Намерното повторување е мотивирано, наметнато од целите на говорното лице, односно на авторот на текстот.

Така, повторувањето во научните (кога се разработува една тема) и во административно-правните текстови (во нив се настојува да се постигне целосна прецизност и точност на изразот) има свои причини и свој карактер, а во рамките на научно-учебничкиот потстил повторувањето го помага процесот на учење. Во административниот функционален стил има многу затврдени повторувања, на пример пишување суми со цифри и со зборови. Во законите има повторувања со цел да се одбегне двосмисленост.

Во публицистичкиот функционален стил, пред сè во новинарскиот потстил има разлики во поглед на повторувањето: радиото и телевизијата подразбираат повторување зашто слушателот односно гледачот не може сам да се врати на чуеното, а во печатот едно од правилата е да не се повторува информацијата (на пример во наднасловот, во насловот, во поднасловот и во текстот) затоа што читателот може да го препрочита тоа што го пропуштил или што не го прочитал внимателно.

Повторувањето може да се разгледува и како едно од средствата на кохезијата на текстот, особено во рамките на научниот и на административниот функционален стил.

Од друга страна, повторувањето се јавува и како карактеристика на уметничколитературниот и на разговорниот функционален стил, но од различни причини и со различен ефект.

Во уметничколитературниот функционален стил повторувањето, како средства на емфаза, има естетска функција и се поврзува со извесен број стилистички фигури, како: анафора, епифора, градација и сл., на пример:

(1) *Проблемот е како и живото суштество:* ***има*** *лика,* ***има*** *душа,* ***има*** *минато,* ***има*** *умирачка.*

(2) *Не е можно, мислам. Тој лаже.* ***Измислува. Измислува.***

(3) ***Дојде, дојде*** *нашето, вика,* ***дојде!***

(4) *Тутунарката дејствува* ***како умора****, се замомува* ***како умора****, се мажи* ***како умора****, рага* ***како умора.***

(5) *Простори за скитнување* ***постоеле*** *секогаш.* ***Постоеле*** *и за него, и за Претседателот,* ***постоеле*** *и времиња кои го барале тоа.*

Во разговорниот функционален стил повторувањето во најголем број случаи е спонтано и наметнато од темата и од говорната ситуација:

(1) *И* ***не се оценуваат*** *преводите кај нас.* ***Не се оценуваат.***

(2) *А сега би додал дека преведувачот треба да биде* ***стилист...*** *Освен сето друго тој треба да биде и* ***стилист.***

(3) *Зборување на шие шеми на шаков начин шоа е само* ***одврашносш*** *една.* ***Одврашносш.***

## ЈАЗИКОТ И ЗНАЧЕЊЕТО

Референцијалната функција на јазикот ја сметаме за основна: општиме меѓу себе со јазикот во различни сфери, јазикот го придружува и го осмислува нашето дејствување. Овде ќе стане збор за оние јазични средства што се доведуваат во врска едни со други врз основа на значењето, односно за појавите што ги опфаќаат тие јазични средства, т.е. за: синонимијата, хомонимијата, антонимијата и паронимијата.

## А. СИНОНИМИЈА

**Синонимијата** (термин преземен од грчкиот јазик, каде што значи **истоименост**) претставува јазична универзалија, а ја дефинираме како **тип семантички однос во јазичните единици што се состои во целосно или во делумно совпаѓање на нивните значења.** Врз основа на еднаквоста или блискоста на значењата на одделните јазични единици, зборувачот може да ги заменува едни со други – без промена на значењето на целиот текст. Степенот на синонимност зависи од бројот на можностите за меѓусебна замена на единиците. Синонимијата се јавува на следниве рамништа: лексичко, фразеолошко, морфолошко, зборообразувачко и синтаксичко.

Можеме да наведеме различни пристапи кон синонимијата:

– Прво, се тргнува од значењето и се констатира еднаквост или блискост на јазичните единици – од оваа гледна точка.

– Второ, се води сметка за нивната меѓусебна заменливост, која може да биде целосна (во сите контексти) или делумна (само во некои контексти).

– Трето, на синонимните јазични единици им се пристапува од стилистичка гледна точка, при што доаѓа до израз оцената за стилот на текстовите во кои се употребени.

Како најважни функции на синонимите се наведуваат:

– замената (со која се овозможува одбегнување на повторувањето);

– доточнувањето (при употреба на делумни синоними: *Тој не ми е пријашел, шуку другар*).

## а. Лексичка синонимија

Лексичката синонимија се однесува на зборови од една иста класа, блиски по значење или со целосно совпаѓање во значењето.

При определувањето на синонимноста се тргнува од основното значење на зборот. Според степенот на блискост во значењето, синонимите се делат на:

1. полни или апсолутни (*твори – создава – креира; ут – був*);

2. делумни или релативни (*градба – зграда – палата – куќа – колиба*). Тие се однесуваат:

а. на различни страни на означениот предмет: *кроток – покорен – мирен;*

б. на различен степен на признакот: *страв – ужас; наклонетост – љубов – обожување; невоспитан – прост – вулгарен.*

Повеќезначниот збор, пак, може да влегува истовремено во повеќе синонимни редови, на пример, за придавката *висок* можеме да ги наведеме следниве синонимни редови: *висок човек – човек што има над 180 см; висок стил – возвишен, свечен стил; висок глас – танок, писклив глас.*

Врз основа на можноста да се употребуваат во различни функционални стилови, или пак само во некои, лексичките синоними ги определуваме како стилски обележени. Тие припаѓаат на различни функционални стилови: *лице – фаца – сурат – муцка; извор – вруток; патека – врвица.*

Според структурата, синонимите можат да бидат:

1. со различни корени: *славен – прочуен – фамозен;*

2. со ист корен, а со различни префикси или суфикси: *забележи – одбележи; совршенство – совршеност;*

3. наспрема збор може да стои израз: *удри – нанесе удар;*

4. наспрема збор може да стои именска група: *носе – мал нос.*

## б. Морфолошка синонимија

На морфолошката синонимија се задржува Р. Паноска (1983: 11-23) нарекувајќи ја морфемска. Истата авторка ја опфаќа оваа проблематика и во 1985, во рамките на предавањето одржано на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, а под наслов „За граматичката синонимија во македонскиот јазик.“

Меѓу наставките кај именките како синонимни се јавуваат следниве:

1. вокативните наставки кај именките од машки род *-е* и *-у: брате – брату;*

2. вокативните наставки кај именките од женски род *-е* и *-о: тетке – тетко;*

3. збирномножинските наставки *-је* и *-ја: лисје – лисја; перје – перја;*

4. множинските наставки *-еви* и *-ови: ножеви – ножови; клучеви – клучови.* (Белешка: во современата состојба на јазикот превладува наставката *-ови.*)

Кај глаголите се среќаваат форми што можеме да ги сметаме за синонимни: *сум носел – имам носено; бев видел – имав видено; јас сум дојден – јас сум дошол (со тебе да зборувам).*

## в. Зборообразувачка синонимија

1. Меѓу префиксите на прво место можеме да ги споменеме двојките од домашни зборообразувачки елементи, на пример: *не-* и *без-: неспокојство – беспокојство; непристрастен – беспристрастен.*

2. Како еден вид синонимни, можеме да ги наведеме двојките од наш и туѓ префикс, и тоа:

– *против-* и *анти-: противнароден – антинароден;*

– *против-* и *контра-: противофанзива – контраофанзива.*

3. Има повеќе синонимни суфикси кај именките, на пример:

а. *-ост* и *-ство*: *беспокојност – беспокојство; безумност – безумство;*

б. *-нак* и *-ник: жабурнак – жабурник;*

в. *-ница* и *-ничка: галеница – галеничка; измамница – измамничка; свршеница – свршеничка;*

г. *-ина* и *-ица: угорнина – угорница;*

д. *-алка* и *-ачка: редосејалка – редосејачка.*

4. Кај деминутивите и хипокористиците забележуваме неколку синонимни суфикси: *-енце, -уле, -че*; потоа: *-ица, -ичка* и сл. Пример: *детенце – детуле; душица – душичка* и сл.

5. Кај глаголите можеме да ја наведеме двојката од наш и туѓ суфикс: *-ува – -ира: квалификува – квалифицира; фалсификува – фалсифицира* и сл.

6. Суфиксот *-ие* може да биде заменет со суфиксите *-ост* и *-ство*, како и со *-је*, што значи дека можеме да зборуваме за синонимни суфикси, па сепак нивната сфера на употреба не е иста, што значи дека се работи за стилски обележени синоними: именките со суфиксот *-ие* ги среќаваме најчесто во рамките на религискиот стилски комплекс, а можеме да ги сретнеме и во јазикот на печатот употребени со извесна иронична нијанса: *Партиските водачи на поклонение кај американскиот амбасадор.* Примери: *користољубие – користољубивост; родољубие – родољубивост / родољубство; безверие – безверје; безумие – безумје* и сл.

За синонимијата во рамките на зборообразувањето пишуваат: Р. Паноска (1982/83: 21-26) и Ж. Цветковски (2002: 251-255).

## г. Синтаксичка синонимија

1. Во рамките на речениците со едно предикативно јадро се среќаваат следниве случаи на синтаксичка синонимија:

а. реторички прашања: *Како можам да молчам? (= Не можам да молчам!); Кој може да знае сè? (= Никој не може да знае сè!); Кој не може така? (= Секој може така!)* и сл.

б. двојна негација: *Не можеш да не се чудиш (= Мораш да се чудиш); Не е невозможно (= Возможно е)* итн.

в. безлична реченица наспрема реченица со личноглаголска форма: *Не ми се учи (= Немам волја за учење).*

г. актив наспрема пасив: *Јас дадов наредба (= Наредбата беше дадена од мене).*

2. При оформувањето сложени реченици со составување на две одделни, можеме да добиеме блискозначни реченици, на пример од речениците: *Премногу сум зафатен со други активности. Не можам континуирано да пишувам,* можеме да ги составиме следниве блискозначни реченици: *Премногу сум зафатен со други активности, така што не можам континуирано да пишувам* (последична зависносложена); *Бидејќи сум премногу зафатен со други активности, не можам континуирано да пишувам* (причинска зависносложена); *Премногу сум зафатен со други активности, па не можам континуирано да пишувам* (составна независ-

носложена); *Кога сум премногу зафатен со други активности, не можам континуирано да пишувам* (временска зависносложена); *Поради презафатеност со други активности не можам континуирано да пишувам* (реченица со едно предикативно јадро, поради номинализација на личноглаголската форма од првата реченица) итн.

Од друга страна, од речениците: *Премногу сум зафатен со други активности. Сепак настојувам континуирано да пишувам,* можеме да ги составиме следниве блискозначни: *Премногу сум зафатен со други активности, но сепак настојувам континуирано да пишувам* (спротивна независносложена); *Иако сум премногу зафатен со други активности, настојувам континуирано да пишувам* (допусна зависносложена); *И покрај преголемата зафатеност со други активности, настојувам континуирано да пишувам* (реченица со една предикативно јадро).

3. Кога ќе тргнеме (при составувањето сложени реченици) од еден, специјализиран однос меѓу дејствата, добиваме истозначни сложени или прости реченици, на пример:

– Ако ги поставиме дејствата на временската оска, ги добиваме следниве комбинации: *Откако ќе постигнеме согласност, ќе го потпишеме договорот* (временска зависносложена); *По постигнувањето согласност, ќе го потпишеме договорот* (проста реченица со прилошка определба за време); *Прво ќе постигнеме согласност, па ќе го потпишеме договорот* (составна независносложена); *Ќе го потпишеме договорот по моментот кога ќе постигнеме согласност* (релативна зависносложена).

– Ако воспоставиме меѓу дејствата однос услов – последица, можеме да ги добиеме следниве истозначни реченици: *Ако постигнеме согласност, ќе потпишеме договор* (условна зависносложена); *Постигнувањето согласност е услов за потпишувањето договор* (проста реченица); *Ќе потпишеме договор под услов да постигнеме согласност* (декларативна зависносложена).

## Стилистичка употреба на синонимите

Од стилистичка гледна точка најважни се лексичката и синтаксичката синонимија.

Лексичката синонимија е показател за богатството на речникот на секој јазик, но не се препорачува употреба на синоними во секој функ-

ционален стил: најширока е нивната употреба во уметничколитературниот функционален стил, зашто ја спречува монотонијата со повторување на исти зборови, а претставува и знак за тоа дека писателот има богат речник. Од друга страна, кај стилски обележените лексички синоними треба да се внимава да бидат употребени во рамките на соодветниот функционален стил, на пример тешко ќе прифатиме исказ од ваков вид: *Девојката имаше убав сурат.*

Што се однесува на синтаксичката синонимија, родените зборувачи, по правило, знаат кои конструкции на кој функционален стил му припаѓаат: пасивот е, на пример, карактеристичен за публицистичкиот, административниот и научниот функционален стил; реторичкото прашање е поизразно од спротивното тврдење; условната реченица со сврзникот *ако* е најобичниот и најприродниот начин на искажување услов, а ако кажеме: *под услов да...*, тоа повеќе спаѓа во научниот или во административниот функционален стил итн.

## Б. АНТОНИМИЈА

**Антонимијата** е исто така јазична универзалија, а се дефинира како **(лексичко)-семантичка категорија, базирана на спротивните значења на две единици.** Се смета дека станува збор пред сè за лексичка појава затоа што спротивното значење и на синтаксичко ниво најчесто ја има за основа спротивноста во значењето на одделни зборови. Зошто е универзалија антонимијата? Затоа што разликите меѓу предметите, лицата и појавите можат да се одразат во јазикот како противставеност. Основата на антонимијата ја прават спротивни поими и тоа во поглед на некоја особеност или противставена насоченост, определена со родски поим, на пример:

| | |
|---|---|
| *врел – студен* | 'температура' |
| *тежок – лесен* | 'тежина', 'мера' |
| *паѓа – се крева* | 'движење по вертикала'. |

Не се сметаат за антоними примерите од типот: *лесно – товарно (возило); стои – лежи* и сл.

Немаат антоними зборовите со конкретна семантика, без оцена: *книга, топка* итн.

Противречните поими (А – не-А) не даваат логичка основа за антонимија и претставуваат т.н. ослабена, неполна противставеност, поради

недоволната определеност, дефинираност на вториот член на опозицијата: *млад – немлад; скап – нескап.*

Лексичките единици што изразуваат антонимиски однос откриваат општ признак на крајно одрекување во толкувањето на еден од антонимите, на пример:

*млад – стар (крајно немлад)*
*вистинит – лажен (крајно невистинит).*

Антонимите се толкуваат на еднаков начин:

*тежок* 'со голема тежина' – *лесен* 'со мала тежина'
*зима* 'најстудено годишно време' – *лето* 'најтопло годишно време'
*влегува* 'се движи навнатре' – *излегува* 'се движи нанадвор'.

Поради оваа нивна карактеристика, антонимите можеме да ги употребуваме во еден ист контекст: *Тоа не е проста, туку сложена задача; Ти си богат, а јас сум сиромав.*

Антонимијата е еден од изворите за конверзија (преметнување): *Таа е млада, а тој е стар: Таа е многу помлада од него – Тој е многу постар од неа.*

Антонимите пред сè ги сметаме за зборови од иста класа – со спротивно значење.

Според структурата, лексичките антоними се делат на:

– антоними со различен корен: *почеток – крај; брзо – бавно; добар – лош;*

– антоними од ист корен: *влезе – излезе; револуција – контрареволуција.*

Што се однесува на синтаскичката антонимија, може да се каже дека и покрај тоа што е антонимијата, по правило, заложена во зборовите, најјасно доаѓа до израз во контекст. Така, во рамките на сложената реченица зборови-антоними среќаваме во спротивните независносложени, но исто така во антонимниот однос како фактор може да се јави и негацијата, како и противречноста на содржините на двете дел-реченици, што се среќава и во допусните зависносложени реченици.

Противставени содржини среќаваме и во рамките на врзан текст, во нови пасуси што почнуваат на пример со *меѓутоа*, или, како кај Цепенков, со: *арно ама.*

Стилистичка употреба на антонимите

Антонимискиот збор може да се користи за изразување иронија: *Многу си бил умен!*

На антонимискиот однос се базира антитезата, т.е. одречниот паралелизам: *Младост – радост, старост – нерадост; Утрото е поумно од вечерта.*

Одречен паралелизам има во сентенции и епиграми. Овде ќе наведеме една мисла на Гете: *Среќа е во младоста да се сознаат предностите на староста, а во староста да се задржат предностите на младоста.*

На антонимите се базира фигурата оксиморон, која се состои во изнесување две карактеристики што се исклучуваат: *сиромав богат.* Едната карактеристика е употребена во преносна смисла.

Овде се приклучува и катахрезата, на пример кога ќе се рече: *помалата половина* (за сопругата).

Сличен е и парадоксот: *Побрзај полека; Колку повеќе сакаме, толку сме поблиску до омразата* (Ла Рошфуко).

## В. ХОМОНИМИЈА

**Хомонимијата се однесува на појавата на звучно совпаѓање на јазични единици чии значења не се меѓусебно сврзани.**

Можеме да зборуваме за лексичка, за морфолошка и за синтаксичка хомонимија. На хомонимијата во македонскиот јазик се задржува Р. Паноска (1980: 35-45).

### а. Лексичка хомонимија

До лексички хомоними може да се дојде на различни начини:

1. поради фонетски промени во два збора (во Старословенско-грчко-латинскиот речник на Фр. Миклошич ги среќаваме именките: ꙁавѣтиѥ како именка од среден род со значење 'мирно, покриено место' и ꙁавѣтъ како именка од машки род со значењето што го има и денес 'завет', т.е. 'свечено ветување, заклетва'; и едната и другата именка во современата состојба на македонскиот јазик го дале ликот *'завет'* и така

сме добиле хомоними: 'завет' – 'место заштитено од ветар' и 'завет' – 'Стариот завет', 'Новиот завет' и сл.).

2. Заемањето од различни јазици може исто така да доведе до појава на хомоними: *куп (земја) – куп (во спортот).*

3. Покрај ова, хомоними добиваме и како последица на полисемија, т.е. на осамостојување на одделни значења на еден збор: *стапка (чекор; единица мера; трага; ритмичка единица; економска единица).*

Се разликува целосна и делумна хомонимија (само меѓу одделни форми), како и т.н. хомографи (*кантата – канта́та*), односно хомофони (*постапките – по стапките; труд – трут*).

За лексичка хомонимија зборуваме во рамките на една зборовна класа. Така, кај именките ги среќаваме следниве хомоними: *грб* (дел од телото) – *грб* (државен); *епископ* (проекциски апарат) – *епископ* (свештено лице); *тон* (во музиката) – *тон* (мера за тежина) итн. Кај придавките можеме да ги споменеме: *класен* (раководител, од именката *клас*) – *класен* (непријател, од именката *класа*); *воден* (придавка наспрема именката *вода*) – *воден* (глаголска придавка од глаголот *води*) итн. Меѓу глаголските хомоними се среќаваат: *стане* ('се крене') – *стане* ('премине од една во друга состојба'); *се закачува* ('се обесува за нешто') – *се закачува* ('почна да се качува') и сл.

б. Морфолошка хомонимија

1. Хомоформи среќаваме во следниве случаи: *пиле* (именка) – *пиле* (трето лице множина минато неопределено време); *цел* (именка) – *цел* (придавка) и сл.

2. Хомоморфија се среќава кај одделни морфеми, на пример *-а* се јавува кај именки од женски род во еднина, кај именки од машки род (*слуга*), како множинска наставка кај именки од среден род (*села*).

3. Многу познати се случаите на хомоморфија на некои прилози наспрема некои придавски форми: *убаво пее – убаво дете; херојски загинаа – херојски подвиг.*

4. Хомоморфија се забележува и кај некои заменски форми наспрема одделни форми на глаголот *сум: Ти си дојде* (заменка) – *Ти си дошол* (форма од глаголот *сум*); *Тие се зафатија со работа* (заменка) – *Тие се зафатени со работа* (форма од глаголот *сум*).

5. Одделни прилози можат да се јават и како сврзувачки зборови: *Кога ќе се вратиш? – Ќе се вратам тогаш кога ќе дојде мирот во овој крај.*

## в. Синтаксичка хомонимија

Во синтаксата се познати некои примери што имаат двојно толкување, на пример:

– *Изборот на Јане нè изненади.* Оваа реченица може двојно да се толкува во зависност од тоа дали е Јане избран, или пак токму Јане направил некаков избор.

– *Девојчињата играат со кукли, а момчињата – со топка.* Оваа реченица може да се однесува на сите девојчиња и момчиња (кога имаме генерична употреба на именките), а може да се однесува и на познато множество од девојчиња и момчиња.

– *Кога би сакала да зборува, би разбрале сè.* Оваа реченица можеме да ја изговориме или кога знаеме, или пак кога не знаеме дали е можен, односно дека не е можен условот: со други зборови, ваквите реченици можеме да ги употребиме и за можен и за иреален услов.

– *Ако стигнев со ден, ќе го оставев куферот во хотелот и ќе излетав надвор.* Извлечена од контекст, оваа реченица можеме, според изборот на глаголските форми, да ја третираме како пример за иреален услов. Меѓутоа, ако претпоставиме дека се формите за минато-идно време употребени во нивното повторливо значење, тогаш ќе заклучиме дека станува збор за реален услов.

## Хомонимијата од стилистичка гледна точка

Морфолошките и синтаксичките хомоними се, по правило, јасни од контекстот. Што се однесува на лексичките, тие не се употребуваат во научниот и во административниот функционален стил. Тие имаат своја функција во уметничката литература и воопшто таму каде што доаѓа до израз играта со јазикот.

## Г. ПАРОНИМИЈА

**Паронимијата се дефинира врз основа на контекстот како појава на формална блискост, а нееднаквост во значењето.** Паронимијата е блиска до хомоминијата во таа смисла што се работи за извесно совпаѓање во поглед на формата. Разликата е во тоа што во рамките на хомонимијата имаме целосно совпаѓање во поглед на формата, а овде не е таков случајот.

Како примери за лексичка паронимија можеме да ги наведеме: *Австрија – Австралија; конверзира – конзервира; цивилизациски – цивилизиран; татковски – татков* итн. За ваков вид пароними зборува Р. Паноска (1993: 1-6) во прилогот под наслов „Конверзија на паронимите како израз на јазична и општа некултивираност." Ваквата паронимија е неприфатлива и се должи на недоволно познавање на значењата на зборовите. Така, не може да се каже *цивилизациски дијалог* затоа што придавката *цивилизациски* се однесува на *цивилизација*, па тоа ќе значи дека треба да се води дијалог за некоја цивилизација; треба да се каже: *цивилизиран дијалог*, зашто со оваа именска група ќе означиме токму општење меѓу цивилизирани страни.

Во рамките на синтаксичката паронимија се среќаваме со:

а. неправи условни реченици:

– *Ако сум нема немачка – не сум слепа слепачка* (значење: *Навистина сум нема, но не сум слепа*);

– *Ако имавме загуби во минатото, денес постигнуваме големи успеси* (значење: *Точно е дека имавме загуби во минатото, но денес постигнуваме големи успеси*).

б. неправи целни реченици:

– *Актерите се вратија дома за со години да живеат јадосани* (значење: *Се вратија дома и со години живееја јадосани*);

– *Премногу си млад за да му судиш на татко ти* (значење: *Премногу си млад, така што не можеш да му судиш на татко ти*);

– *Доволно си зрел за да ја сфатиш важноста на тајната* (значење: *Доволно си зрел, така што можеш да ја сфатиш важноста на тајната*).

в. неправи составни реченици:

– *Треба да се имаат челични нерви, па да се издржи силата на месечината* (значење: *Само оние што имаат челични нерви можат да ја*

*издржат силата на месечината; Само ако имаш челични нерви, можеш да ја издржиш силата на месечината*);

– *Не треба да се биде многу проникլив, па да се прозре неговата неискреност* (значење: *И оној што не е многу проникլив може да ја прозре неговата неискреност; И да не си многу проникլив, можеш да ја прозреш неговата неискреност*).

## Паронимијата од стилистичка гледна точка

Лексичката паронимија може да послужи, евентуално, за карактеризирање на ликови во рамките на уметничката литература.

Синтаксичката паронимија го нема негативниот предзнак на лексичката. Освен во случајот со неправите условни реченици, кои имаат своја основа во народниот јазик, другите конструкции се дојдени во нашиот јазик по литературен пат и според тоа (вклучувајќи ги и неправите условни) имаат место во уметничколитературниот, публицистичкиот и научниот функционален стил.

# НАДВОРЕШНОЈАЗИЧНИТЕ ИЗРАЗНИ СРЕДСТВА ОД СТИЛИСТИЧКА ГЛЕДНА ТОЧКА



## ВИЗУЕЛНИ И АУДИТИВНИ НАДВОРЕШНОЈАЗИЧНИ СРЕДСТВА

Има автори (Умберто Еко, Никола Рот) што разликуваат три вида надворешнојазични изразни средства: кинезички, проксемички и помошнојазични, а има и такви (Јозеф Мистрик) што разликуваат две групи:

1. визуелни (графички и кинетички);
2. аудитивни (артикулациско-интонациски).

Овие средства се во тесна врска со јазичните, се дополнуваат и при меѓусебно разбирање прават заеднички изразен комплекс.

### 1. Визуелни средства

### А. Графички (визуелни) средства

Во пишуваната форма на јазикот, начинот на графичкото претставување е важна семантичка составка на текстот, како што е во говорената форма важна интонацијата, начинот на кој го кажуваме она што сакаме да го кажеме.

Обично не се обрнува особено внимание на визуелната составка на пишуваниот текст, освен во случаите кога или го олеснува или го отежнува читањето, потоа кога се карактеризира со високоестетска форма,

односно кога е во хармонија или во дисхармонија со содржината на текстот.

Во графичкото претставување на текстот имаат своја функција повеќе елементи: големината на буквите, нагласувањето на важните делови од текстот, поделбата и воопшто организацијата на текстот, присуството односно отсуството на илустрации, застапеноста на различни бои и сл.

Интерпункциските знаци се во најголем број граматички и стилистички средства. Всушност, интерпункцијата ѝ припаѓа на граматиката зашто ја овозможува организацијата на текстот и придонесува за неговата разбирливост. Вторично, интерпункцијата може да служи и како средство во стилистиката.

Како стилско средство, интерпункцијата доаѓа до израз во уметничколитературниот функционален стил (макар што во поезијата има и случаи на целосно отсуство на интерпункциски знаци), потоа во публицистичкиот и во научно-популарниот и научно-учебничкиот потстил на научниот функционален стил.

Од интерпункциските знаци, како стилски средства се употребуваат:

а. точката – за поделба на исказот: *Дојди кога ќе можеш. – Дојди. Кога ќе можеш; Убаво си поминавме, само времето беше променливо. – Убаво си поминавме. Само времето беше променливо.*

б. запирката – кога се јавува таму каде што не се очекува, а отсуствува таму каде што треба да биде употребена: *...има време што ќе те суди и ќе те осуди, страшливец, кога стравот го пожареле македонските гробови.*

в. наводниците – за изразување иронија, спротивно значење: *„кусо" за долго; „умен" за глупав.*

г. прашалник и извичник – за изразување емоции: *Тоа беше твојот најдобар другар?!*

д. црта – за одделување и за нагласување: *Знаевме сè, само – не сакавме да веруваме; Сега почнува таа – вистинската историја.*

ѓ. загради – за каков било коментар, додаден реченичен член; синтаксички тоа може да биде нерестриктивна релативна дел-реченица, неинтегриран предикативен атрибут и сл., на пример: *До смртта негова доцна (не ме зема мене Бог додека не го видам коренот мој Јовев Самоилов Саржоски длабоко пуштен и неискоренлив во прилепските припеци) Јове не ја симнал од себеси својата мијачка премена; Таткото и*

*Стариот го виделе последен пат (можеби и за да го паметам сиот свој живот само како таков) Фердинанда како потонува во нокта.*

е. <u>три точки</u> – означуваат прекината или недовршена реченица.

ж. <u>цртичка</u> – за обележување на сложенки, на одделни именски атрибути, како и за одбележување на алонжман: *Калино-о-о-о!*

з. <u>две точки</u> – за наведување туѓи искази, но и како замена за глагол-копула: *Ех, вели Јанакија, се рекло: секоја планина својата тежина; Заклучија: потешко е еден невин да накажеш, отколку...; Ползата од таа војна: радиото во берберницата.*

ѕ. Отсуство на голема буква на почетокот на реченицата и точка на нејзиниот крај:

*ветар, сега вистински, слегува од Златоврв и ги раздвижува лисјето од тополите, одвај чуен, а синевината се виши над него, се виши, виши*

*и сето тоа во таа возвишеност се отвора како пустина, а јас*
*јас сам, сам, сам*

<u>Б. Кинетички визуелни средства</u>

Овие визуелни средства се делат на три групи: мимика, гестика и пластика на телото.

**а.** <u>Мимиката</u> ги опфаќа изразите на лицето што ги прави зборувачот или соговорникот. Таа е најблиска до вербалната комуникација, а може да биде спонтана и наместена. На пример, спонтаната насмевка на нечие лице ни кажува дека таа личност се радува што нè гледа, а наместената насмевка е еден вид знак на учтивост при средбата.

**б.** <u>Гестиката</u> се однесува, главно, на движењето на рацете, но и на главата. Специјалистите тврдат дека со помош на рацете можат да се создадат неколку стотици илјади комуникациски знаци. Гестовите го скратуваат вербалното соопштение, го дополнуваат значењето на зборот, но често и го менуваат. Гестовите можат да бидат редундантни и информативни. На пример, со реченицата: *Камионот сврте надесно,* во рамките на говорната ситуација гестот ќе биде редундантен, а со реченицата: *Камионот сврте натаму* – гестот ќе биде информативен.

Гестовите можат да бидат: деиктички, иконички, симболички и контактни.

1. Деиктичките гестови ги употребуваме секогаш кога не сме во состојба да го именуваме предметот или лицето, но исто така (ги употребуваме) и со показните заменски зборови.

2. Иконичкиот гест е информативно побогат од деиктичкиот зашто го имитира, го црта предметот или некоја негова карактеристика, а може и да карикира. Примери: имитирање на спиење, пукање, возење автомобил и сл. Со овие гестови може да се употреби самиот збор, а не показен заменски збор.

3. Симболичкиот гест се одликува со арбитрарност, на пример: знак за „да“ или за „не“, знак за повикување, знак за тоа дека некој се радува (трие со рацете), подигнат палец, спуштен палец, различни видови поздрави.

4. Контактниот гест му помага на говорникот да го расчлени и да го динамизира својот исказ: кружен гест („сите ние“); подигнат показалец (потцртување); броење со прсти („прво – второ – трето“).

**в.** Пластиката на телото спаѓа исто така во кинетичките знаци. Таа се дели на систем на проксемиката (на пример, растојанието меѓу соговорниците при комуникацијата, па и различните видови физички допири меѓу нив) и систем на преместувањето.

Мимиката, гестиката и пластиката на телото доаѓаат до израз во рамките на говорената форма на јазикот. Особено е важна нивната функција во рамките на разговорниот функционален стил, со оглед на превладувањето на говорената форма на јазикот во негови рамки. Меѓутоа, дел од спомenатите надворешнојазични изразни средства имаат свое место и во јавните настапи во рамките на научниот и на административниот функционален стил, а важни се и за телевизијата, во рамките на публицистичкиот функционален стил.

## 2. Аудитивни надворешнојазични изразни средства

Аудитивните надворешнојазични изразни средства се однесуваат на артикулацијата на гласовите и на интонацијата.

При говорената форма на јазикот особено забележителна е артикулацијата на гласовите: во официјални настапи обично се внимава на правилното изговарање на гласовите, а во секојдневното општење – вниманието слабее со оглед на фактот дека во разговорниот функционален

стил за разбирање ни служат и други средства: гестот, мимиката, интонацијата. Во уметничколитературниот функционален стил деформациите во изговорот на одделни гласови се употребува за постигнување определени ефекти.

Интонацијата, како тонска модулација на говорот, служи и како стилско средство. Тука доаѓа до израз интонацискиот врв на реченицата, потоа паузата – и тие придонесуваат за доточнување на граматичката информација. Од друга страна: ритамот, темпото, интензитетот на гласот, па и неговата боја – можат да придонесат за зголемување или за намалување на ефектот од она што се кажува, а тоа значи дека можат да послужат и како стилски средства.

# ФУНКЦИОНАЛНИ СТИЛОВИ



## КОН ДЕФИНИРАЊЕТО НА ПОИМОТ *ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ*

Од големиот број дефиниции за стилот, овде ја споменуваме дефиницијата на М. Јелинек (1992: 15-26), според која **стилот е збир од дополнителни информативни вредности на говорот, а тие произлегуваат од изборот на изразни средства меѓу повеќе конкурентни и нивно вклопување во текстот**. Овие дополнителни информативни вредности имаат неколку функции: се однесуваат на испраќачот на текстот, на неговиот примач како и на условите на општењето. Така, изборот на јазичните средства го карактеризира испраќачот на текстот, неговите мотиви за создавање на текстот, но истовремено зборува и за вклученоста на примачот (дали се работи за соговорник во рамките на разговорниот функционален стил или за читател на роман или расказ, за читател, слушател или гледач чија намера е да добие некаква информација итн.). Стилот исто така ни помага да ја утврдиме типичната ситуација во која се наоѓаат составувачот на текстот и неговиот примач.

**Функционалниот стил,** пак, се должи на фактот дека можеме да зборуваме за раслојување на јазикот, т.е. за фактот дека секој зборувач на еден јазик, во зависност од ситуацијата во која се наоѓа, помалку или повеќе свесно одбира од јазичните средства такви што одговараат, според него, на дадената ситуација. Сите знаеме дека различно се однесуваме и различно зборуваме дома, на факултет (при општење со професорите и со колегите), меѓу пријателите, на јавно место (концерт, спортски нат-

превар и сл.). Бр. Тошовиќ (1988) зборува за функционалностилска диференцијација на јазикот и **ги карактеризира функционалните стилови како системски реализации на јазикот во определени области на човековата дејност, условени од надворешнојазични фактори, но со сопствена внатрешнојазична реализација, со сопствени карактеристики и со покуса или подолга традиција**. Бр. Тошовиќ нагласува: „Ако е стилот во јазикот, јазикот во човекот, а човекот – во општеството, тогаш јазикот, човекот и општеството претставуваат суштествени определувачи на функционалните стилови: јазикот со своите функции и можности, човекот со интелектуалните и психичките карактеристики и општеството со разновидните дејности и односи." Овие фактори ги гледаме во систем на меѓусебно дејствување: човекот дејствува на општеството, но и тоа на него; човекот дејствува на јазикот, но истовремено мора да ги почитува неговите правила ако сака без пречки да се разбере со другите членови на заедницата; јазикот, пак, го одразува карактерот на дадена заедница, нејзината традиција и култура и, на извесен начин, влијае на неа. Овие односи претставуваат услов за создавање функционални стилови, зашто човекот употребува различни средства од јазикот што го владее во различни области од својата дејност и во различни ситуации и тој тоа го прави (во најголем број случаи) свесно.

Ст. Гајда (1992: 8-9) зборува, како што беше речено во рамките на главата за видови стилистика, за функционална стилистика и **ги определува функционалните стилови од една страна како структурен израз на функциите на јазикот (комуникативна, естетска, експресивна, когнитивна итн.), а од друга – како јазични варијанти условени од особеностите на определена социјална област на активност и општење на човекот (секојдневје, уметност, научно сознание, социо-политички живот итн.)**. Секоја од овие области има свои особености, свои содржини, па според тоа се одликува и со специфичен начин на употреба на јазичните средства. Според авторот, функционалните стилови не се херметично затворени и заемно остро разграничени, зашто создаваат разновиден и заемноповрзан систем од функција и стил. Според тоа, **функционалниот стил е збир од норми што ги определуваат изборот и употребата на јазичните средства во определени услови на јазично општење.**

Истиот автор (2001: 213), зборувајќи за раслојувањето на јазикот, нагласува дека најдолга традиција, засилена од концепцијата на прашкиот круг, има поделбата на т.н. „големи слоеви", кои се јавуваат во основните области на општествениот живот на човекот. Ст. Гајда нив **ги нарекува**

**функционални јазици (или стилови) и како јазици ги определува: разговорниот јазик, јазикот на уметничката литература, на науката и сл.**

Ова ни покажува дека постојат разлики во терминологијата и кај еден ист автор. Во оваа книга го употребуваме терминот функционален стил, но укажуваме и на фактот дека може да се зборува и за јазик, за вид јазичен израз, со оглед на раслојувањето на националниот јазик. Така, во врска со разговорниот функционален стил можат да се сретнат и именувањата: разговорна варијанта на јазикот или разговорен јазик. Во врска во уметничколитературниот функционален стил се среќаваат термините: јазик на уметничката литература, естетски стил, поетски јазик, литературен код и сл. Разлики има и во терминологијата сврзана со административниот функционален стил, и тоа: деловно-канцелариски, деловно-правен, официјален јазик, јазик на политиката и на администрацијата и сл. За научниот функционален стил се употребува и терминот јазик на науката.

Функционалните стилови имаат неколку особености:

1. Функционалниот стил претставува јазична реализација со определена функција.

2. Тој задоволува индивидуални и социјални потреби на единката во општеството.

3. Функционалниот стил е јазичен израз со сопствен систем, но нема остри граници меѓу функционалните стилови.

4. Функционалните стилови се карактеризираат со помала или со поголема застапеност на определени јазични средства (повеќе именки или повеќе личноглаголски форми; повеќе апстрактна или повеќе конкретна лексика и сл.).

5. Функционалните стилови имаат свој развиток, зашто го следат развитокот на општеството и на јазикот.

6. За да има функционални стилови треба да има стилотворни фактори, а тие се делат на надворешнојазични и внатрешнојазични. Основни создавачки фактори за функционалните стилови се надворешнојазичните: важна е областа во која се одвива општењето, како и соодветната дејност, важен е типот на мислење во таа област (конкретно или апстрактно), како и формата на изразување (пишувана или говорена); секако, важна е и конкретната ситуација во која се одвива општењето и начинот на кој се одвива тоа (масовно или лично) итн.

Сепак, барем што се однесува на македонското искуство, основен услов за создавање и за развивање на сите функционални стилови е организирано општество – држава, во која ќе бидат создадени можности не

само за разговорниот и за уметничколитературниот функционален стил туку и за: публицистичкиот, административниот и научниот.

Надворешнојазични стилотворни фактори

1. Прв надворешнојазичен фактор е општеството, во кое се создаваат услови за појава на функционалните стилови. Овде се разликуваат општествени активности и општествени околности.

Општествените активности се основни и се однесуваат на различните видови дејности на човекот, почнувајќи од секојдневното општење, па сè до општењето во областа на одделните науки. Овие разлики во видовите човекова активност ги условуваат функционалните стилови. Основно средство во (скоро) сите активности на човекот е јазикот: тој му помага на човекот да ги оформи своите мисли и впечатоци од светот околу него – и да му ги пренесе на примачот на пораката. Во секоја од активностите на човекот треба да се изгради соодветен јазичен израз, т.е. соодветен функционален стил.

Општествените околности во кои се врши општењето со јазикот не се основни, но придонесуваат за различно оформување на исказот односно на текстот (во зависност од ситуацијата му придаваме на исказот свечен или обичен тон; ако е присутен соговорникот, се ориентираме кон него и сл.).

Општествените активности и општествените околности можеме да ги наречеме уште и објективни стилотворни фактори.

2. Факторите што се однесуваат на човекот доаѓаат до израз во индивидуалниот стил. Тие се делат на интелектуални, психолошки и физиолошки и го условуваат начинот на кој го употребува секоја единка јазикот што го владее.

3. Јазикот е важен фактор во создавањето на функционалните стилови, зашто секој функционален стил се снабдува од него, ги зема оние елементи што му одговараат. Функционалните стилови во основата ги имаат функциите на јазикот. Го дефинираме јазикот како најсовршено средство за општење на човекот, но покрај оваа, основна функција, различни автори наведуваат и други. Всушност, покрај комуникативната, јазикот располага и со експресивна функција (која му помага на човекот да си ги изрази мислите и чувствата), но и со конструктивна (бидејќи помага во оформувањето на мислата) и, секако, со акумулативна функција

(во таа смисла што со помош на јазикот човекот собира и пренесува сознанија и искуства од минатото). Покрај ова, се споменуваат и трите основни функции определени од Карл Билер: експресивна, апелативна (импресивна или социјална) и репрезентативна, како и шесте функции на Роман Јакобсон: емотивна, конативна, референцијална, метајазична, фатичка и поетска.

Сепак, во врска со прашањето за односот меѓу јазикот и функционалните стилови не е кажан последниот збор. Руската специјалистка М. Кожина (1992: 13-19) нагласува дека функциите на јазикот не можат да бидат основа за стилско раслојување на јазикот зашто една функција може да се јави во повеќе стилови, а во еден стил можат да се јават повеќе различни функции.

Човекот, општеството и јазикот не дејствуваат изолирано; тие влегуваат во заемни односи со стилотворно дејство.

## Внатрешнојазични стилотворни фактори

По дејствувањето на надворешнојазичните, стапуваат во дејство внатрешнојазичните фактори во создавањето на функционалните стилови, и тоа во две фази: избор (селекција) и вклопување, организација (комбинација), т.е. се оди од парадигма кон синтагма.

Изборот ги опфаќа сите рамништа на јазикот: фонетско-фонолошко, лексичко-семантичко, морфолошко, синтаксичко, текстовно. Ако нема избор, нема стилистика. Од оној број јазични средства што ни стојат на располагање избираме такви што одговараат на конкретната област, на ситуацијата, со еден збор – на функционалниот стил што е во прашање. Единиците што се избираат можат да бидат: специфични (карактеристични само за еден функционален стил), полуспецифични (т.е. такви што се јавуваат во неколку стилови) и неспецифични (кои се јавуваат во сите стилови).

Вклопувањето, организацијата (или комбинацијата) го подразбира создавањето на текстот, кој претставува функционалностилско единство.

## Информациите што се добиваат од текстовите

Текстовите што припаѓаат на различни функционални стилови можеме да ги разгледуваме и од оваа гледна точка, т.е. од гледна точка на информациите што можеме да ги добиеме од нив.

Така, разликуваме:

1. семантичка информација, која ја носи содржината на текстот;

2. формалнојазична или автоинформација; таа зборува за структурата на текстовите што припаѓаат кон определен функционален стил, за изборот на јазичните средства во нив;

3. стандарднојазична информација. Во основата на сите функционални стилови е стандардниот јазик: тие се градат врз основа на стандарднојазичната норма. Сепак, има отстапувања, а тие можат да бидат свесни и несвесни. Свесни отстапувања се дозволени во рамките на уметничколитературниот функционален стил (за карактеризирање на ликови или ситуации), како и во разговорниот функционален стил (што зависи од соговорникот), а не се дозволени во другите функционални стилови. Несвесните отстапувања од стандарднојазичната норма се должат на непознавање на нормата и за нив нема оправдување.

4. Стилска информација дава секој текст: врз основа на сите негови јазични белези можеме со голема сигурност да утврдиме на кој функционален стил му припаѓа.

5. Стилистичка информација е информација за стилистичката обоеност на текстот. Оваа информација може да биде позитивна или негативна, но и неутрална, кога станува збор за строго информативен текст.

Класификацијата на функционалните стилови може, според горново, да се врши само врз основа на стилската, а не врз основа на стилистичката информација.

6. Естетска информација се добива од текстовите како естетска вредност на текстот или како информација што доведува до естетско уживање. На пример, метафората употребена во еден текст доведува до естетско уживање, а истовремено дава информација за сопствената вредност, како и за вредноста на текстот.

7. Прагматичката информација е информација за учесниците во комуникацијата: интелектуалните и психофизичките карактеристики на авторот, (евентуално) карактеристиките на примачот, нивниот меѓусебен однос, околностите на комуникативниот процес, пречките во комуникацијата и сл.

## ФУНЦИОНАЛНОСТИЛСКА ДИФЕРЕНЦИЈАЦИЈА НА ЈАЗИКОТ

Бр. Тошовиќ (1988) разликува:

1. **фунцкионалностилски комплекси**, кои се поделени на:
а. писмен наспрема устен;
б. професионален наспрема непрофесионален;
в. профан наспрема сакрален;
г. цивилен наспрема воен функционалностилски комплекс.

Во врска со првиот функционалностилски комплекс може да се каже дека станува збор за формата: дали ќе биде говорена или пишувана, а и говорената и пишуваната форма се среќаваат во сите функционални стилови.

Во рамките на вториот комплекс како обележен член на двојката го определуваме професионалниот комплекс, кој се одликува со употреба на терминологија и воопшто лексика карактеристична за дадена професија односно област.

Во врска со третиот функционалностилски комплекс треба да се одбележи дека има автори што зборуваат за религиски функционален стил. Меѓутоа, се чини дека е Бр. Тошовиќ во право што зборува за комплекс, затоа што можеме да замислиме публицистички, научен, административен, уметничколитературен и разговорен функционален стил сврзан со религијата. За нашава средина можеме да го споменеме романот „Тесна врата" од Оливера Николова („Мисла", Скопје 1983). На религиската литература на македонски јазик се задржува Ј. Владова (1995: 87-94), а за некои карактеристики на јазичниот израз во Библијата пишува А. Ѓуркова (1999: 307-312).

На крајот, во врска со четвртиот комплекс може, како и за вториот, да се каже дека обележен член на двојката е воениот, кој, секако, се

одделува не само со специфичната терминологија туку и со особениот начин на употреба на јазикот („Каква наредба – такво извршување“).

2. Бр. Тошовиќ разликува и **меѓустилови**, во кои се вклучени:
а. епистоларниот,
б. мемоарскиот,
в. рекламниот,
г. сценаристичкиот,
д. есеистичкиот,
ѓ. ораторскиот меѓустил.

Што се однесува на епистоларниот меѓустил, од искуство знаеме дека тој може да содржи елементи од сите функционални стилови, вклучувајќи го и разговорниот; сè зависи од адресантот и адресатот, од целта на оној што го пишува писмото, како и од односите меѓу пишувачот и примачот.

Мемоарскиот меѓустил не е упатен кон конкретен адресат, но и од него, како и од епистоларниот може многу да се сознае во врска со авторот.

Есеистичкиот и ораторскиот меѓустил можат да се однесуваат на различни теми и со тоа да се приближуваат кон некој од функционалните стилови, само што се разликуваат во поглед на формата: есејот се пишува за да се чита, а говорот е најдобро да се слуша.

Сценаристичкиот меѓустил е поврзан со филмската уметност, што го претвора во помошно средство.

Рекламниот меѓустил се одликува со употреба на различни средства (фотографија, филм, музичка илустрација и сл.), така што јазикот се јавува само како еден од елементите со кои се постигнува определената цел. Бидејќи рекламите ги среќаваме (барем кај нас) најмногу во средствата за јавно информирање, за јазикот на рекламите зборуваме во рамките на новинарскиот потстил на публицистичкиот функционален стил.

3. Бр. Тошовиќ ги разликува следните **функционални стилови**:
а. уметничколитературен,
б. публицистички,
в. научен,
г. административен,
д. разговорен.

Според Бр. Тошовиќ, секој функционален стил освен разговорниот располага со потстилови и со жанрови:

А. **Потстилови на уметничколитературниот функционален стил** се:

а. прозниот со епските жанрови: расказ, новела, роман;

б. поетскиот со лирските и со лирско-епските жанрови (роман во стихови, балада, ода и сл.);

в. драмскиот, кој се реализира како драма, трагедија, комедија.

Б. **Потстилови на публицистичкиот функционален стил** се:

а. новинарскиот, со следниве жанрови:

– информативен, кој се реализира преку информација, статија, хроника, интервју;

– аналитички (коментар, рецензија, приказ);

– литературнопублицистички (репортажа, фељтон);

– енигматски (крстозбор, ребус);

– стрип.

б. монографско-публицистичкиот потстил.

В. **Потстилови на научниот функционален стил** се:

а. строгонаучниот, кој се пројавува во вид на докторски дисертации, магистерски трудови, монографии, а во говорена реализација во вид на реферати, соопштенија и предавања;

б. научно-учебничкиот (учебници и учебни помагала, предавања, образовни емисии);

в. научнопопуларниот (книги, статии, емисии).

Г. **Потстилови на административниот функционален стил** се:

а. законодавно-правниот (закони, статути, решенија, наредби);

б. општествено-политичкиот (резолуции, повелби, декларации, програми, реферати, соопштенија, изјави);

в. дипломатскиот (коминикеа, ноти, демарши, протоколи, меморандуми, изјави и сл.);

г. деловниот (договори, дозволи, потврди, сметки, порачки, фактури);

д. персоналниот (автобиографии, тестаменти, полномоштија).

Општи карактеристики на функционалните стилови

Решавачки фактори во поделбата на функционалните стилови се надворешнојазичните (областа на човековата дејност, начинот на мислење, ситуацијата на општењето, односот меѓу учесниците во општењето итн.).

Сепак, функционалните стилови се реализираат пред сè со јазични средства, односно во говорот, и затоа треба да се зборува за јазичните карактеристики на секој функционален стил. На јазикот гледаме како на ризница од елементи што можат да послужат за стилистички цели, а на говорот како на дејност во чии рамки се реализираат стилските можности на јазикот. На парадигматски (системски) план јазикот содржи синоними и варијанти од различен карактер, а има и такви елементи (зборови, зборообразувачки суфикси, синтаксички конструкции) што се карактеризираат како стилски обележени. Освен тоа има и необележени елементи што можат да се употребат во определен функционален стил и со нив да се постигне определен стилски ефект. Во сите функционални стилови се употребуваат и стилски неутрални јазични средства. Значи, во говорот се прави избор од средствата со кои располага јазикот за да се исполни определена цел.

И во јазикот, и во функционалните стилови, во центарот на вниманието е единката, индивидуата, која во согласност со својата возраст, својот пол, образование, статус во општеството, професијата итн., го оформува својот јазичен израз во различни ситуации. Во сите функционални стилови станува збор за човекот и за она што го опкружува – само од различни страни:

– Разговорниот функционален стил е тесно поврзан со целокупниот живот на единката и се однесува на непосредно општење на таа единка со другите. При непосредното општење, пак, јазикот не е единственото изразно средство, зашто треба да се земе предвид конкретната ситуација, која може да биде многу информативна, а тука многу помагаат и гестовите, мимиката и интонацијата.

– Уметничколитературниот функционален стил исто така го покрива целокупниот живот на единката, но го одразува прекршен преку талентот на творецот на текстот.

– Публицистичкиот, административниот и научниот функционален стил го претставуваат животот на човекот и на неговото опкружување, но во една повисоко формализирана варијанта: единката е *добитник на*

*награда, војник, студент, државјанин, странка, обвинет, човек.* Административниот функционален стил го пропишува човековото дејствување, научниот го објаснува, а публицистичкиот – ја запознава јавноста со него.

Поради сето тоа, во разгледувањето и во споредувањето на функционалните стилови тргнуваме од оној што го владеат помалку или повеќе, во крајно едноставен или во крајно култивирано-сложен вид, сите членови на една јазична заедница – од разговорниот функционален стил. На второ место го поставуваме уметничколитературниот (кој има особено место меѓу функционалните стилови), потоа доаѓа публицистичкиот, па административниот и, на крајот, како израз на врвните способности на човекот за осознавање на себеси и на она што е околу него – научниот функционален стил.

Функционалните стилови се разликуваат меѓу себе затоа што ја задоволуваат потребата на човекот за општење во различни области и зависат, во нивни рамки, од повеќе фактори-условувачи, како што се, на пример: темата, адресантот, адресатот, ситуацијата на општењето и сл.

Функционалните стилови ги споредуваме (односно ги сопоставуваме) врз основа на следниве особености:

а. Конститутивни фактори на функционалните стилови.

Секој од функционалните стилови, важејќи за определена сфера од животот и од дејствувањето на човекот, има еден конститутивен фактор, една основна, т.н. стилска функција, една особеност што доминира во него и го оправдува неговото изделување наспрема другите. Гледано од друг агол, овде можеме да зборуваме за целта што треба да ја постигне авторот на исказот/текстот во рамките на определен функционален стил. Така, за разговорниот функционален стил е основна комуникацијата, за уметничколитературниот – естетското уживање, за публицистичкиот – информирањето придружено со убедување (или: убедување преку информирање), административниот ја има во својата основа т.н. директивна функција, а во научниот доминира когнитивната.

б. Функционалните стилови и функциите на јазикот.

Од гледна точка на познатите шест функции на јазикот (Р. Јакобсон 1966: 289-295), функционалните стилови можеме да ги окарактеризираме на следниов начин:

– Во разговорниот функционален стил, покрај референцијалната функција на јазикот, активни се емотивната (експресивна), конативната (импресивна) и фатичката, но, секако на специфичен начин, доаѓаат до израз и метајазичната и поетската функција на јазикот. Се разбира, сето ова зависи од говорното лице и од неговиот соговорник.

– Во рамките на уметничколитературниот функционален стил се присутни две функции на јазикот: референцијалната и поетската (во некои потстилови втората превладува), а не треба да се заборават емотивната и конативната, изразени на специфичен начин.

– Публицистичкиот функционален стил опфаќа текстови во кои покрај референцијалната, а понекогаш и пред неа, стои конативната функција, обраќањето кон примачот со цел да биде претворен во истомисленик. Често, особено во определен вид текстови, доаѓа до израз и емотивната функција на јазикот.

– Административниот функционален стил се карактеризира, по правило, со отсуство на појава на емотивната функција на јазикот; во него доминираат референцијалната и конативната – овде имаме обраќање кон единката како кон државјанин.

– Во научниот функционален стил на прво место доаѓа референцијалната функција, а многу често се појавува метајазичната. На специфичен начин се појавува и конативната функција на јазикот зашто во рамките на овој стил се апелира на способноста на човекот за аналитичко мислење и се поттикнува примачот во таа насока.

в. Стилска норма.

Секој функционален стил располага со своја норма. Отстапувањата од таа норма се забележуваат во рамките на секој стил, но на нив различно се реагира: во разговорниот функционален стил е, на пример, многу ефикасно реагирањето со потсмевање кога ќе употреби некој од зборувачите „поетски“ збор, или кога ќе инсистира на употреба на стандарднојазични варијанти за елементи што имаат свои еквиваленти со разговорен белег. Уметничколитературниот функционален стил и во овој поглед, како и во многу други случаи, има специјален статус: сè е можно ако е во функција на авторовата идеја, сè е дозволено ако се вклопува во логиката на светот создаден од авторот. Отстапувањата од нормите на административниот и на научниот функционален стил не се прифатливи. Што се однесува на публицистичкиот функционален стил, со процесот на демократизација, како и со зголемувањето на бројот на авторите на тек-

стовите (а тие можат да бидат и професионални новинари, но и луѓе од јавниот живот, научни работници и сл.), се добива впечаток дека е сè дозволено, па срекаваме и елементи од разговорниот функционален стил, а, меѓу другото, и вулгаризми.

г. Пишувана наспрема говорена форма на јазикот во рамките на функционалните стилови.

За функционалните стилови е јасно дека се делат врз основа на видот на општествената дејност и врз основа на начинот на мислење (конкретен наспрема апстрактен), а формите на јазикот се делат врз основа на условите на комуникацискиот чин: говорена наспрема пишувана форма. Меѓу говорената и пишуваната форма на јазикот има разлики во поглед на средствата на пројавувањето (првата се служи со гласови, а втората – со букви), потоа првата се служи со интонација, а втората со интерпункција. Говорената и пишуваната форма на јазикот се разликуваат и во врска со можноста за примање на пораката: пораката добиена во говорена форма можеме да ја примиме во моментот кога се испраќа, а на пишуваната порака можеме да ѝ се навратиме повеќепати. Формата во голема мера го условува изборот на јазичните средства; ова особено важи за синтаксичките конструкции. Преминот од пишувана кон говорена форма, се чини, не повлекува свесно преустројство на изразот, особено затоа што многу често се случува да го читаме гласно она што сме го напишале. Преминот од говорена кон пишувана форма е обично сврзан со свесна преориентација на други норми на изразот. Пораката предадена во говорена форма (ако станува збор за слободно зборување, а не за читање на нешто претходно напишано) содржи многу повторувања, навраќања на други теми по асоцијација, дигресии и сл., нешта што нема да ги сретнеме во пишуваната форма. Разликата меѓу говорената и пишуваната форма на јазикот се должи и на тоа што при говорената форма во основата се подразбира присуство и на адресантот и на адресатот – има говорен контакт меѓу нив и говорната ситуација е иста за двајцата, макар што има ситуации кога адресатот може да биде во подредена положба (на пример: студентите како слушатели на предавања, слушателите или гледачите како учесници во контактните емисии на радиопрограмите или на телевизиските програми). Пишуваните пораки имаат непознато множество адресати, а разликите меѓу нив се состојат во целите на испраќачите на пораките. Така, во рамките на уметничколитературниот функционален стил се настојува читателот да биде емоционално и ин-

телектуално вклучен, а во рамките на научниот функционален стил се апелира на неговиот интелект. Текстовите во средствата за јавно општење не само што информираат туку и дејствуваат врз читателот, а законите (во рамките на административниот функционален стил) го пропишуваат неговото однесување.

Во поглед на формите во кои доаѓаат пораките до примачот, функционалните стилови покажуваат до која мера покриваат комплексни дејности. Сепак, можеме да кажеме дека барем кај одделни функционални стилови доминира некоја форма.

– За разговорниот функционален стил е карактеристична говорената форма. Меѓутоа, тој може да се појави и во пишувана форма – во личната неслужбена преписка.

– Основна кај уметничколитературниот функционален стил е пишуваната форма. Сепак, во драмскиот потстил се создаваат текстови што треба да бидат говорени, односно да дојдат до примачот во говорена форма. Не треба да се заборави и фактот дека и поезијата може по ваков пат да дојде до примачот.

– Во врска со публицистичкиот функционален стил се вели дека е за него основна пишуваната форма, секако пред сè со оглед на моќта на печатот во блиското минато. За сегашните состојби можеме да кажеме дека се еднакво застапени двете форми, но дека и на радиото и на телевизијата преовладува читање на напишани текстови, а не спонтано оформување искази.

– Во административниот и во научниот функционален стил превладува пишуваната форма, макар што има можности (на заседанија, советувања, собири и сл.) да се појават овие стилови и во говорена форма.

д. Функционалните стилови и степенот на службеност на ситуацијата во која се општи.

Ако ги разгледуваме функционалните стилови од гледна точка на прашањето дали се одвива комуникацијата во официјална или во неофицијална (неслужбена) комуникација, ќе се издели разговорниот функционален стил, бидејќи е за него карактеристично токму неофицијалното (неслужбеното) општење, кое е притоа и непосредно. Овие два факта го условуваат начинот на општење во рамките на разговорниот функционален стил. Пред сè говорното лице, испраќачот на пораката не внимава премногу на својот јазичен израз, зашто ситуацијата не му наложува контрола од таков вид. Меѓутоа, поради непосредното присуство и можноста

за учество на соговорникот во општењето, говорното лице го приспособува својот јазичен израз кон соговорникот. Соговорникот може, во моментот на општењето, да реагира на начинот на употреба на јазикот (може да одбие или да наметне општење на дијалект, на сленг и сл.). Во разговорниот функционален стил важат социолингвистичките категории: статусот на соговорниците и нивниот однос.

Сите други стилови се јавуваат во рамките на јавното, официјално општење, кое повлекува поодговорен, контролиран однос кон јазичниот израз и придржување кон стандарднојазичната норма. Единствено во рамките на уметничколитературниот функционален стил можат да се прифатат отстапувања од таа норма, но само ако се мотивирани. Треба да се одбележи и фактот дека во рамките на публицистичкиот функционален стил кај нас има и свесни и, уште повеќе, несвесни (значи: од незнаење) отстапувања од нормата.

ѓ. Претставување на авторот на пораката (исказот или текстот).

Функционалните стилови се разликуваат и во поглед на тоа како се открива создавачот на пораката, односно нејзиниот испраќач:

– Во разговорниот функционален стил секое *јас* го означува говорното лице, авторот на исказот.

– Во рамките на научниот функционален стил, во најголем број случаи, текстот е потпишан од еден автор, кој стои зад своите ставови и покажува и докажува способност да ги брани. Друго е прашањето како се претставува тој себеси во текстот. Ако го прави тоа, ако не употребува безлични или пасивни конструкции за дејства што ги извршил, тогаш почесто ќе употреби (во нашава средина) авторска множина отколку прво лице еднина.

– Во публицистичкиот функционален стил ситуацијата е слична – почесто се употребува авторска множина, но тука како дополнителен аргумент (покрај оној – да се одбегне себеистакнувањето), се наведува фактот дека новинарот (треба да) настапува од името на редакцијата.

– Кај административниот функционален стил не се знае кој е автор на текстот – тој останува анонимен. Потписот на официјалното раководно лице служи само за верификација на документот.

– Во рамките на уметничколитературниот функционален стил делото има свој автор, но неговото присуство не се чувствува непосредно, авторот не ги кажува директно своите идеи и ставови. Делото може да биде напишано во прво лице еднина и пак тоа да не биде авторот.

# РАЗГОВОРЕН ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ (РАЗГОВОРЕН ЈАЗИК)



## ОСНОВНИ ОСОБЕНОСТИ НА РАЗГОВОРНИОТ ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ

Разговорниот функционален стил (или: разговорниот јазик) најнепосредно го одразува индивидуалниот јазичен израз на секоја единка (на секој роден зборувач).

**Разговорниот функционален стил (или јазик) ја опфаќа неслужбената (неофицијална), неконтролирана, спонтана, приватна пројава на националниот (општонароден) јазик, тргнувајќи од секој одделен зборувач: од неписмениот до филозофот.**

Од горново произлегува дека, во зависност од говорното лице, разговорниот функционален стил (јазик) можеме да го сретнеме, од една страна, во крајно упростен, а од друга – во крајно култивирано-сложен вид.

Јасно е дека никој никому не може да му нареди како ќе зборува во приватните односи, зашто се тука решавачки други моменти: прво, единката, зборувачот, а потоа соговорникот – тој може да одбие да општи, односно може во моментот да реагира во поглед на начинот на општење избран од говорното лице.

Во поглед на **формата**, во разговорниот функционален стил (јазик) превладува говорената, но тој се пројавува и во пишувана форма, во приватните писма.

**Најопшти фактори** што ги условуваат јазичните карактеристики на разговорниот стил (јазик) се:

– секојдневниот, личен, неслужбен карактер на општењето меѓу учесниците во говорниот чин;

– создавање и развивање на изразот во процесот на градењето на текстот (ова особено важи за говорената форма, но доаѓа до израз и во пишуваната);

– можност да се алудира на претходните сознанија или на заеднички ставови (особено кога општат лица што се познаваат);

– непосредно учество на соговорниците во текот на општењето (се разбира, ова важи за говорената форма).

Најважен е првиот фактор, зашто се појавува и во говорената и во пишуваната форма.

За секој стил е важна **ситуациската рамка**, или ситуацијата во која се создаваат услови за општење (комуникација). Освен тоа, важни се и тие што општат (комуникаторите). Во рамките на разговорниот функционален стил разликуваме неколку ситуации на општење, и тоа:

– општење на блиски во секојдневни ситуации;

– општење меѓу познати, но и меѓу непознати соговорници во рамките на професионалната и на социо-културната сфера;

– општење меѓу непознати на јавни места.

Во зависност од ситуацијата се менуваат и темите, па и лексиката.

Во врска со **учесниците во општењето (комуникаторите)** важни се: возраста, полот, професијата, меѓусебните односи, целта што си ја поставиле пред и за време на општењето и сл.

Може да се каже дека, како краен случај, разговорниот функционален стил за некои родени зборувачи е единствениот јазичен израз.

Јазикот во рамките на овој функционален стил најмногу **служи за општење во основната смисла на зборот**: единката има потреба да општи и тоа го прави со тие што се во близина. Покрај функцијата на општење, се јавува и **информирањето**, но и **дејствувачката функција** (особено кога е едниот од соговорниците во надредена положба).

## Општи карактеристики на разговорниот функционален стил (јазик)

**1.** Непосредното учество во говорната ситуација (во говорената форма) доведува до **економичност на изразот** – не се кажуваат оние работи што се јасни од ситуацијата. Освен тоа, овде се во игра надворешнојазичните средства, средствата на кинетичката (гестови, мимика) и на проксемичката комуникација, како и интонацијата.

Во пишуваната појава, пак, бидејќи станува збор, по правило, за општење меѓу блиски, скратувања има во врска со нивните претходни сознанија за конкретни лица, настани и сл.

**2.** Во овој функционален стил превладува тенденцијата за вложување помал ментален напор, а во врска со него стои **редунданцијата**, зашто е полесно нешто да се повтори отколку претходно да се смисли и да се оформи посложена и максимално економична реченица.

**3.** Во разговорниот функционален стил е видлив **односот меѓу соговорниците**: може да се почувствува симпатија или антипатија, заинтересираност или незаинтересираност за соговорникот или за темата, согласување или несогласување во ставовите итн.

**4.** Овој функционален стил се одликува со **непосредност, спонтаност и неподготвеност**, а тоа доведува до:

**а.** тесна врска меѓу јазичниот израз и ситуациската рамка (употреба на феминативи, на согласување по смисла и сл.);

**б.** превладување на претходните искуства, што доведува до низа алузии од типот: *Она од вчера вечер не можам да го заборавам; Се видов со онаа од нашата улица* и сл.

**в.** Како што беше речено, исказот не е претходно подготвен, па затоа има чести прекини, напуштање на една тема и развивање друга (*Кај застанав?; Ми одлета мислата* и сл.), додавања, повторувања и сл.

**г.** Во услови на непринудено општење, единката во многу поголема мера отколку во службеното има можност да ги појави своите лични особености: темперамент, емотивност и сл. Говорното лице често не се воздржува од остри оцени, од карактеризирање на други (најчесто отсутни) лица, често во хумористичен, сатиричен или саркастичен вид. Овој стил е заситен со украси, но повеќе од редот на оние што можеме да ги наречеме снижени.

**5.** Во овој функционален стил доаѓа особено до израз **ориентацијата кон соговорникот** или **адресатот**, што ја доведува на преден план **кона-**

**тивната функција на јазикот**; среќаваме различни форми на обраќање: заменски, именски, глаголски. Еве неколку примери од обраќањето на возрасните кон децата: *Дојди си, мама* (место: *мамино дете*), *дома! Ајде, дедо* (место: *дедово внуче*) *на шетање!*

**6.** Во врска со точка 4., потточка г., во овој функционален стил доаѓа до израз и **експресивната функција** на јазикот: се употребуваат голем број извици и соодветна лексика.

Избирајќи форма на обраќање или на евокација (кога зборува за лице што не е присутно), говорното лице истовремено се карактеризира и себеси, а понекогаш открива и нешто што сака да го скрие.

**7.** Важна е функцијата на **интонацијата**: често се среќаваат извични реченици, со кои се изразува или одушевување или потцртано одречен став: *Што сум видел еден систем, да паднеш во несвест! Чоече, си седат сите, си пијат кафе и никој нејќе да работи!*

Покрај интонацијата, важен е и логичкиот акцент, односно интонациският врв на реченицата, потоа темпото и паузите.

**8.** Овој стил се одликува со висок степен на **конкретизација** – без оглед на ситуацијата, по правило се зборува за конкретни дејства, настани, појави, лица и предмети. Тоа се одразува и на јазичниот израз.

**9.** Непосредното учество на соговорникот (во говорената форма), но и присуството на адресатот во мислите на оној што пишува писмо (во пишуваната форма на разговорниот функционален стил), доведуваат до нагласено **дијалошки карактер на изразот**, зашто и монологот се оформува со водење сметка за соговорникот / адресатот.

**10.** Од јасни причини, во овој функционален стил ќе го сретнеме **најстарото и најновото** од конкретниот јазик. Стандардниот јазик, кој се карактеризира со еластична стабилност, се наоѓа, од една страна, понапред од разговорниот прогласувајќи некои елементи за застарени, а од друга страна – оди по него, затоа што сè уште (во определени фази) не го примил новото, наложено од животот и веќе широко прифатено во разговорниот функционален стил. На пример, за македонскиот јазик, некои започнати процеси регистрирани во стандардниот јазик, во разговорниот се далеку поизразени, како што е губењето на разликите меѓу долгите дативни и долгите акузативни форми кај личните заменки: *Нејзе ѝ реков; Нејзе ја видов; Него го видов; Него му реков.*

**11.** Овој стил изобилува со лексика **стилски обележена** како разговорна, односно со фамилијаризми: *мерак, сабајле, севда, ќеф* итн.).

**12.** Разговорниот функционален стил е тесно сврзан со секојдневниот живот на говорната заедница и со појавата на нови предмети или занимања, па и појави во неа, поради што се поставува прашањето за нивно именување: така ја добивме именката *хамбургер*, иако имаме *ӣлескавица* или *ќофѿе,* а именката *модел* почнавме повеќе да ја употребуваме во врска со лица отколку со предмети, па бидејќи се најпопуларни жените во оваа област, ја создадовме именката *моделка.*

**13.** Разговорниот функционален стил претставува **непресушен извор** за уметничката литература, како и за средствата за јавно општење, особено во поново време.

**14.** Разговорниот функционален стил **не се потчинува на кодификација.** Сепак, тој има свои правила, свои норми, зашто ако употребува некој во него неоправдано црти карактеристични за други стилови (на пример, апстрактна лексика), тогаш доаѓа до одбивање изразено на различни начини (најчесто со иронија).

**15.** Треба да се каже дека од разговорниот функционален стил може да се заклучи многу **за односот на претставниците на една говорна заедница кон сопствениот јазик**, затоа што неподготвеноста на исказот, неговата тесна поврзаност со говорниот чин, отсуството на самоконтрола – доведуваат до голема слобода во изборот на средствата за изразување, а тоа, пак, покажува колку го владееме својот јазик.

## Јазични карактеристики на разговорниот функционален стил

### 1. Фонетско-интонациски особености

А. За разговорниот функционален стил се вели дека во него е намалена важноста на фонетскиот систем: гласовите ги менуваат своите карактеристики, ослабуваат и сосем се губат. Овој функционален стил се карактеризира со висок степен на непрецизност во изговорот и со засилена редукција на самогласките и на согласките, како и до нивно испаѓање.

Така, во рамките на овој стил можеме да зборуваме за:

– **контракција** на самогласки во непосреден допир: *маало – мало; сааѿ – саѿ;*

– **елизија** на самогласки: *д' оди; д' излегуваш; не му с' иде; ќ' останеш; м' интересира;*

– **елизија** на согласки: *кога – коа; сега – сеа; дадат – даат; прави – праи; филмови – филмои; здраво – здрао; што – шо; можеш – моеш.*

Б. Спротивно на горново, интонацијата се карактеризира со голема смисловна, модална и емоционална заситеност. Интонацијата се јавува и како средство за сигнализирање на граматичката организација на исказот. Во разговорниот функционален стил доаѓа до израз фактот дека со интонацијата изразуваме различни значења: на пример во зависност од тоа со каква интонација ќе изговориме *Благодарам!*, соговорникот ќе знае дали сме му навистина благодарни или иронизираме.

## 2. Лексика, зборообразување, фразеологија

А. **Лексика.** Од тематска гледна точка во разговорниот функционален стил (односно во разговорниот јазик) среќаваме најразновидна лексика, затоа што со овој функционален стил се служат сите родени зборувачи.

Општо земено, можеме да ги наведеме следниве особености на лексиката:

а. Неутралната лексика, а особено онаа што се однесува на конкретни предмети и на лица, се среќава во овој функционален стил многу почесто отколку во другите стилови.

б. За лексиката во разговорниот функционален стил се вели дека е сиромашна, но тоа, секако, зависи од зборувачот и од ситуацијата во која се наоѓа тој.

в. Важно место во овој функционален стил зазема лексиката на оцена, како и лексиката со која ги изразуваме нашите емоции. Со оглед на споменатата слобода во изразувањето на чувствата, т.е. со оглед на тоа дека секој зборувач се чувствува ослободен во секојдневното општење, особено кога општи со блиски, во овој функционален стил среќаваме многубројни групи зборови што служат за карактеризирање на лица, појави, постапки, односи, дејства и сл., а можеме да ги окарактеризираме како супстандардни. За ова придонесува и чувственото примање на појавите, на постапките и на луѓето. На пример, ги среќаваме карактеризациите од типот: *лимонтабиетлија; махер; изгубен случај; топук; сивчо;*

*удав (човек); даважа; отечение грешним; сафра* итн.; место неутралното *побегне*, употребуваме: *здувне, збрише, испари,* а место *се прави важен – се перчи, се крева наголемо* и сл.

г. По правило, во овој функционален стил не се обични зборови што можеме да ги наречеме поетизми, односно такви што му припаѓаат на т.н. висок стил: *вознес; воскрес; страдеж* и сл. Ако се употребуваат ваквите зборови во рамките на овој функционален стил, тоа се прави иронично.

д. Со подигањето на образовното рамниште на зборувачите, и во разговорниот функционален стил навлегуваат интернационализмите, поради нивната неутрализација: *револуција; социјализам; капитализам; анализа; реакција; опозиција* и сл.

ѓ. Прашањето на номинацијата (именувањето) се решава на неколку начини:

а. со скратување на именските групи: *Одделение за хирургија – Хирургија; Завод за вработување – Завод; Министерство за култура на Република Македонија – Култура* и сл.

б. со супстантивизација на придавки: *Фонд за социјална заштита – Социјално; дипломска работа – дипломска; семинарска работа – семинарска* итн.

в. со една именка или супстантивизирана придавка се именува и предметот, и часот, и професорот: *Хемија испрашува; Македонски губиме* и сл.

Б. **Зборообразување.** За разговорниот функционален стил се особено карактеристични следниве суфикси:

а. хибридниот суфикс *-џија /-чија*, кој се употребува за именување носители на професии (*казанџија; самарџија; автобусчија*), но и за карактеризирање (*чашкаџија; тркаџија*), како и за изразување различни врски меѓу основниот збор и лицето (*лектирџија; викенџија*). Како резултат на играта со јазикот добиваме преосмислување, па *чорбаџија* не значи само ’богат човек’ туку и ’човек што сака чорба’.

б. суфиксот *-áра* не е прифатен од стандарднојазичната норма, но тоа не го спречува неговото ширење во рамките на овој, но и на други функционални стилови. Овој суфикс, дојден од српскиот јазик, не е прифатлив пред сè поради местото на акцентот, но тоа не им пречи на македонските родени зборувачи постојано да создаваат нови ликови со него: *билетáра; ватáра; гумáра; клучáра; лебáра; печинáра; рибáра; сенд-*

*вичáра; слаткáра* и сл. Овој суфикс доведе до неприфатлива архаизација на домашниот суфикс *-арница*, а сè почна со именките *железáра* и *жичáра*, место правилните: *железарница, жичарница / жичница.*

В. **Фразеологија.** Во разговорниот функционален стил се среќаваат голем број фразеолошки изрази од различен произлез. Еве неколку примери: *не рече ни а ни б; го удри по цебот; се фати за работа; ја откри Америка* итн.

## 3. Морфологија и морфосинтакса

### А. Именки

а. За разговорниот функционален стил може да се каже дека не се одликува со висок процент на именки што се резултат на номинализации, а со кои се врши стегање на изразот.

б. Во согласност со карактерот на непосредно и спонтано одразување на светот околу нас, во овој функционален стил се многу чести феминативите: *судијка; адвокатка* и сл.

в. Забележлива е употребата на множински наставки што не се карактеристични за стандардниот јазик – во врска со некои именки: *кабаре́ – кабари́ња* (место нормираното: *кабаре́а*); *каратиња; резимиња* (наспрема нормираното *резимé – резимéа); цедиња* (од: *цеде* или *це-де*, односно CD).

г. Се среќаваат множински форми непредвидени од нормата: *мрак – мракови.*

д. Се употребуваат еднински форми од именки pluralia tantum: *фармерка; хулахопка* и сл.

### Б. Глаголи

а. За овој функционален стил се вели дека е динамичен, затоа што во секојдневното општење зборуваме најчесто за конкретни дејства и во врска со нив употребуваме најчесто (но не секогаш) личноглаголски форми.

б. Глаголските времиња ги среќаваме овде соодветно употребени: сегашно за актуелни, минати времиња за дејства вршени или извршени во

минатото и идно – за дејства што планираме да ги извршиме во иднината. Освен тоа, глаголските времиња ги употребуваме и во нивните вторични значења. Така, често го употребуваме т.н. историско сегашно време: *Вчера решив да одам кај едни роднини. Ѕвонам, чукам на вратата, ама никој не излегува. Си викам: што е со луѓево? Обично не излегуваат никаде...*

в. Од глаголските начини, често се употребува заповедниот начин место личноглаголска форма – за означување на интензивно вршење на дејството: *Ние разбравме за вашата радост пред неколку минути. Оставивме сѐ и трчај брзо кај вас да ве видиме и да ви честитаме.*

г. Глаголскиот прилог (*одејќи; чекајќи; молејќи*) се употребува ретко.

д. Глаголската именка може да се јави употребена како еквивалент на глаголски прирок: *Одење ја дома, земање од тераса едно ќебе и легнување у кола.*

## В. Лични заменки

а. Употреба на изрази во чии рамки соучесникот во дејството, содржан во едната заменска форма, се искажува и со друга, со предлогот *со: Ќе се разбереме ние со тебе (јас и ти); Вие со него одете (ти и тој)* итн.

б. Употреба на прво лице множина за дејства во кои не учествува говорното лице: *Ние не сакаме да учиме; повеќе сакаме да шетаме или да гледаме телевизија,* место: *Нашево дете не сака да учи; повеќе сака да шета или да гледа телевизија.*

в. Употреба на извичен (ексклamативен) датив: *Тешко тебе!*

г. Употреба на датив на заинтересираното лице: етички (плеонастичен, чувствен): *Како ми помина на пат?; Ти отишол Никола на свадба, ти јадел, ти пиел, се веселел, а на враќање за малку ќе ти загинел!*

д. Повторување на информацијата за припадност (редунданција) со куси дативни личнозаменски форми и со присвојни заменски придавки: *Баба ми моја знаеше многу песни.*

ѓ. Употреба на куси и долги дативни личнозаменски форми, односно куси личнозаменски форми и лично име – за искажување припадност: *Ви учи вас ќерката? (= Учи ли вашата ќерка?); Му свириме на*

*Прошев една симфонија (= Свириме една симфонија од Прошев).* Како што се гледа од првиот пример, во разговорниот функционален стил е напреднат процесот на генерализирање на по една долга личнозаменска форма (нормата сè уште препорачува: *Ви учи вам ќерката?*).

е. Употреба на авторски датив: *Дедо ти ми се виде подмладен.*

Г. Показни заменки

а. Сите показни заменки ги употребуваме во рамките на овој функционален стил пред сè во нивната основна функција – показната: заменката со *ов*-корен – за предмети, за лица, за дејства или за настани просторно или временски блиски за говорното лице, заменката со *он*-корен – за предмети, за лица, за дејства или за настани просторно или временски оддалечени од говорното лице и заменката со *т*-корен – за предмети или за лица просторно блиски до соговорникот.

б. Од стилистичка гледна точка се интересни случаите на употреба на показните заменки со именски групи што се веќе членувани, т.е. определени. Во ваквите, двојноопределени именски групи, редундантни се показните заменки. Примери: *Тие поголемите деца ќе ги однесеме на плажа; Ова другариве твои нема ден да не дојдат кај тебе!*

в. Показните заменки можеме да ги употребиме и без акцент и без показно значење: тие во вакви случаи служат за искажување на ставот на говорното лице кон лицата или кон предметите за кои станува збор: *Земи ги тие книги и почни да учиш!; Овој Васе ми се качи на глава!*

Д. Членски морфеми

а. Сите три членски морфеми се употребуваат пред сè во деиктичка (показна) функција: *Дај ми го писмото (што го држиш во рацете); Земи го детево; Го виде височион?*

б. Од сите функционални стилови, во разговорниот најчесто се јавуваат членски морфеми со лични и со географски имиња (кај последниве во случаите кога не се примени во членуван вид во нашиот јазик): *Ленчето ќе ни испее песна за Марето; Во Малмево има многу Македонци.*

## Ѓ. Придавки

а.Чести се случаите на супстантивизација на придавките: *Дојде злашната; Доброто е посилно од лошото.*

б. Придавките на *-ачки / -ечки*, карактеристични за стандардниот јазик, по правило, не се среќаваат во овој функционален стил. Станува збор за придавки од типот: *создавачки; важечки; носечки* итн.

## Е. Предлози

а. Широка е употребата на предлозите, пред сѐ во нивното конкретно значење, со тоа што наспрема оние прифатени од нормата, во разговорниот функционален стил среќаваме често локални варијанти, каков што е случајот со предлогот *у* што се слуша во Скопје, наспрема нормираното *в, во: Идеш у кино?* Покрај тоа, има такви предлози што не се многу обични за овој функционален стил, како: *кон; през* и сл.

б. Кога е јасен контекстот, некои предлози се испуштаат: *Одам Битола.* Оваа појава, како што е познато, се смета за уште една балканска црта на македонскиот јазик.

## Ж. Сврзници и сврзувачки зборови

а. Некои сврзници обично не се употребуваат во рамките на овој функционален стил; на пример, почесто ќе кажеме *ама* отколку *но,* или *дека* место *бидејќи, затоа што, зашто.* Ова не претставува проблем за стандарднојазичната норма. Проблем претставуваат одделни сврзници што не се прифатени од нормата дури ни како разговорни: *али, него, пошто, чим, така да* и сл.

б. Има појава на удвојување на одделни сврзници: *а додека; па така да; но меѓутоа.*

в. Од релативните сврзувачки зборови, во разговорниот функционален стил најшироко се употребува сврзувачкиот збор *што: Те бараше еден другар. – Кој? – Што беше со него во Штип.*

## 3. Партикули и извици

а. Од јасни причини, партикулите и извиците имаат широка употреба во овој функционален стил: *а; ај; бе; бре; де; зар; ете; леле; оф; па* итн. Како партикули се употребуваат и некои прилози: *Ќути тука!*

## 4. Синтакса

Во разговорниот функционален стил најмногу доаѓа до израз строежот на реченицата. Еве неколку карактеристики:

а. Поради информативноста на ситуацијата или поради предзнаењата на соговорниците – реченицата во разговорниот функционален стил се одликува со економичност, па многу често нема комплетни реченици, т.е. има висок процент на елиптични: *Каде? – На плоштад!; Јас тоа за да Ве пофалам!; Илија се лути за книгата.*

б. Со различни видови повторување на одделни зброформи, се укажува или на траење на дејствата, или на нивниот интензитет, или пак на количеството и сл. Примери: *Мислеше, мислеше, ама не можеше ништо да смисли; Чекај, чекај – се здрвив од студ; Чаша по чаша и сите се ќефлеисаа; Чита ли чита – само весници!*

в. Главен показател на ремата е интонацијата. Сепак, има тенденција ремата да се придвижува напред: *Супер беше концертот!; Грозна беше супата!; На Тања бројот – го знаеш?*

г. За изделување на темата, како разговорна можеме да ја наведеме конструкцијата: *Да знам – не знам, ама можам да прашам (= Ако станува збор за тоа дали знам, можам да кажам дека не знам, но можам да прашам).*

д. Емоционалниот карактер на исказот се изразува и со извични реченици: *Какви фармерки сум си купила!; Колку жешко беше!; Каква прашина се крена!* (Белешка: треба *прав*, а не *прашина!*)

ѓ. Во рамките на декларативните реченици се меша директниот и индиректниот говор: *Одам јас кај него, а тој ми вика дека знам јас што сакате вие сите од мене, ама нема да добиете!* Треба или: *Одам јас кај него, а тој ми вели: „Знам јас што сакате вие сите од мене, ама нема да добиете!“*, или пак: *Одам јас кај него, а тој ми вели дека знае што сакаме ние сите од него, ама нема да добиеме.*

е. Како разговорни можеме да ги наведеме следниве конструкции за изразување причинско-последичен однос: *Од што бев скапан, не можев да станам; Како што беше бесен, сите деца ги испотепа.*

ж. Временско сопоставување на дејствата се изразува и со конструкцијата: *Како што читаше, дремка го фати.*

з. Во тесна врска со интонацијата стојат реченициите со кои, со помош на иронија, кажуваме нешто што не се случило, т.е. се случило токму спротивното: *Дека ти кажав, па ти ме послуша!* (Значење: *Јас ти кажав, ама ти не ме послуша.*)

ѕ. Како градациски, во стандардниот јазик ги наведуваме речениците со сложениот сврзнички состав на растојание *не само што – туку и.* За разговорниот функционален стил е карактеристична и конструкцијата: *Кај не дошол ниеднаш кај нас, па уште сака ние да му одиме!*

и. За овој функционален стил е карактеристична употребата на реплики во вид на прашања, со кои се изразува спротивен став: *Зошто да учам, кога не можам да најдам работа?!*

ј. Спонтаноста во оформувањето на исказот доведува до појава на вметнување изрази или реченици што излегуваат од основниот тек на раскажувањето, но го дополнуваат со податоци што се во врска со темата, или пак темата асоцира на некој друг настан: *Ти да ја направиш таа железничка треба барем на енто некој степен сили да предвидиш кои дејствуваат врз таа железничка... возови, невреме, земјотреси, многу, многу нели работи... шо сакам да кажам... Првобитниот план, да речеме, на железничкана, тоа е фантазија бе! Фантазија, буквално...Таа коа би била така направена по планот, најубаа во Европа би била.*

5. Еден пример.

Како што беше речено, разговорниот функционален стил (или разговорниот јазик) се пројавува кај сите родени зборувачи на еден јазик и тоа од крајно едноставен до крајно култувиран вид.

Н. Чундева (1999: 187-199) направила анализа на јазичниот израз на Бл. Конески во книгата „Разговори со Конески“ од Цане Андреевски. Како што одбележува авторката, со оглед на фактот дека станува збор за дијалог со соговорник со филолошко образование, јазичниот израз на Бл. Конески се карактеризира со „поголема слобода во одбирот на јазичните средства, пред сè на лексиката.“ Текстот што го разгледува авторката е,

според неа, „и сведоштво за степенот на интелектуализација на македонскиот литературен јазик на современо ниво.“ Н. Чундева, исто така, наведува дека разговорниот карактер на јазичниот израз на Бл. Конески доаѓа до израз во поголема мера во синтаксата отколку во лексиката.

Сепак, и на лексичко ниво Бл. Конески прави извесен избор, во чии рамки можат да се забележат и извесни отстапувања од нормата (*се бави; взаемен; секидневен; се свиѓа; нити; и така натака*), дијалектизми (*лаіца*), како и зборови со разговорен белег (*вика* покрај *вели*). Како специфичности на изразот на Бл. Конески можеме да ја констатираме употребата на именката *опит* (за *искуство*), потоа глаголот *говори* (место *зборува*), како и прилогот *отаде.*

Во врска со туѓојазичната лексика, авторката регистрира голем број интернационализми во јазичниот израз на Бл. Конески: *адекватност, актуализација, арбитер, баласт, валер, валоризација, визија, диктат, идентификација, иновација, интеррегнум, компромис, конфронтација, нивелација, опсервација, осцилација, парцелизација, прекодирање, сакралност, санкција, синтеза, сукцесија; гравитира, дивинизира, се дистанцира, опсервира, презентира, преферира, репарира, респектира, руинира, сугерира, тангира, фокусира; аморфен, априорен, багателен, валиден, генерозен, иницирaн, прелевантен, кохерентен, унифициран* итн. Авторката го одбележува и присуството на голем број термини од областа на јазикот и на литературата, а се задржува на два: за *мајчин јазик* Бл. Конески употребува *роден јазик*, а за *роден зборувач – носител на јазик*, односно *говорител на јазикот.*

Турцизмите во јазичниот израз на Бл. Конески авторката ги дели на две групи: во првата група вклучува еден вид историзми сврзани со спомените од детството (*авлија, калдрма, мудбак, налани, фес* и сл.), а во втората – неколку стилски обележени турцизми, како: *борч, муабет, сурија, табиет, чаршија* и др. Наведуваме неколку примери: *Самата традиција на она што го викаме муабет е веќе врска со нашата средина. Нашиот муабет треба да биде сладок; Мене кога ќе ми речат дека чаршијата има хумор, јас со тоа не се согласувам... Јас секогаш сум имал одвратност кон чаршискиот стил.*

Како русизми, инаку, како што наведува и авторката: „познати и од бугарскиот јазик“ се споменуваат: *воздејство, двигател, живопис, зародиш, значимост, кружок, упадок; доброжелателен, пристрасен; грози (=се заканува), испитува (=чувствува, доживува)* итн.

Од фразеолошките изрази авторката ги забележала *иродава ум на секој друм* и *во мраков сите мачки се црни*, како и пословицата *село гори, бабата се чешла.*

На морфолошко рамниште за одбележување е употребата на општата падежна форма кај именката *човек – човека*: *...тоа е една иостојана борба кај човека.* Општата падежна форма се среќава почесто со лични имиња: *Прешерна, Његоша, Јагиќа, Платона, Сократа, Канта, Чехова, Марка.*

На синтаксичко рамниште, во врска со зборoредот во рамките на именската група, доаѓа до израз една особеност присутна и во *Граматиката* на Блаже Конески – поставувањето на придавката по именката-центар: *израз реторичен; писател српски; незгоди алергични; рецепти филозофски; порака извесна; впечаток емоционален* и сл.

Има и примери за изделување на темата: *Покојниот Климе Мазов, тој имаше една многу силна меморија*, како и поголем број случаи на парцелизација на речениците:

(1) *И едно лето, од поле се врати стрина Вета. Стресена. Од треска, од маларија.*

(2) *Така го усвојував рускиот и полскиот, а исто и германскиот. Затоа што тоа ме интересираше.*

(3) *И, тој има една песна за мечката, американска мечка. Што им доаѓала на луѓето и постојано им правела незгоди.*

Вметнувањата, повторувањата и недовршените реченици се познати карактеристики на разговорниот функционален стил:

(1) *Дури на пример со Гуте, ние сме соседи, не сме контактирале често.*

(2) *А после кога одев, сум бил два-три пати во Небрегово, просто ми беше жал да одам да гледам.*

(3) *Да. Да. Јас тоа го правам. Тоа го правам.*

(4) *Јас сум уверен во тоа, јас сум уверен во тоа.*

(5) *Е, како ќе минат. Господ нека им е...*

# УМЕТНИЧКОЛИТЕРАТУРЕН ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ (ЈАЗИКОТ НА УМЕТНИЧКАТА ЛИТЕРАТУРА)



## ОПШТИ ОСОБЕНОСТИ НА УМЕТНИЧКОЛИТЕРАТУРНИОТ ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ

**Уметничколитературниот функционален стил се однесува на една специфична област на дејствување на човекот: создавањето уметничка литература (книжевност), дејност што можеме да ја определиме како уметност на зборот. Уметност – затоа што подразбира способност за креативно создавање; на зборот – затоа што изразното средство, материјалот од кој се создаваат делата на уметничката литература е јазикот, а јазикот е најсовршеното уметничко дело,** како што вели Ф. В. Ј. Шелинг (1989: 76).

Важно прашање сврзано со уметничката литература е проблемот на дефинирањето на **жанрот**. На жанрот (родот) воопшто (М. Кожина, 1995: 5-36), се гледа како на вид дела или изведби во областа на која било уметност, дела или изведби што располагаат со определени содржински и стилистички особености. Во врска со **литературниот жанр**, пак, се зборува за неговата **историска димензија** со оглед на фактот дека сфаќањето за родовите на историски план доживеало големи промени. Ако се гледа на родот од **теориска гледна точка**, може да се одбележи дека тој **содржи црти заеднички за една група дела врзани за една епоха, за една нација или за литературата воопшто.** М. Кожина ја наведува и дефиницијата на М. Бахтин, сврзана со функционалните стилови, според која **жанрот е вид**

**организација на јазичниот материјал изделен во рамките на некој функционален стил**; станува збор за вид искази (па и текстови) создадени врз основа на постојани, повторувани модели и структури во говорните ситуации, во кои се повторуваат форми на општење условени од начинот на живот и од околностите.

Факт е дека постојат големи разлики и несогласувања во поглед на дефинирањето и на класификацијата на литературните родови (жанрови) и видови, но тие обиди за нивно дефинирање, како и за нивна класификација сепак имаат позитивна страна (Х. Маркјевич 1974: 143-144), и тоа:

**прво,** тие обиди ги покажуваат најтипичните варијанти на претставениот живот на човекот – во одделни литературни видови, како и начинот на тоа претставување;

**второ,** тие даваат поимска апаратура за економичен, разбирлив и релативно еднозначен опис на појавите што се повторуваат во уметничката литература;

**трето,** тие обиди даваат поимска апаратура за опишување на одделни литературни дела.

Х. Маркјевич (1974: 131-132) како најпрактична ја наведува тројната поделба на уметничката литература (или: на убавата литература) на **епика, драма и лирика**, при што нагласува дека самиот термин „убава литература" не е јасен и може да се оцени како многу променлив во времето. Сепак, авторот наведува дека текстовите што ѝ се припишуваат на оваа литература треба да располагаат барем со една од следниве особености:

**а.** функционална преобразба на исказот;

**б.** непосредна сликовитост, т.е. способност на текстот да предизвикува богати и јасни претстави во фантазијата на примачот;

**в.** текстот да располага со посредна или со фигуративна сликовитост.

Врз основа на горново, Х. Маркјевич ги дава следниве карактеристики на сите три родови:

– **Епското дело** може да се дефинира како монолошки текст (затоа што и исказите на ликовите се само цитати), а неговата функција е претставување со не многу голем интензитет на емотивната функција.

– **Драмата** е повеќесубјектен текст, текст во кој доаѓаат до израз функцијата на претставување и функцијата на волјата, обично со забележливо присуство на емотивната функција и на функцијата на изделување.

– **Лирското дело** е монолошки текст во кој авторот (најчесто) се претставува себеси, а текстот има висок степен на емотивна функција.

Р. Велек и О. Ворен (1985: 266 и натаму) наведуваат дека современите теоретичари на уметничката литература повеќе одат кон тоа да ја отфрлаат разликата меѓу поезијата и прозата, како и поделбата на фикција (измислен состав: роман, расказ, еп), драма и поезија, во чија основа лежат основните црти, соодветно: **раскажување, дијалог, песна**. **Жанрот,** според овие автори, **треба да се сфати како теориски засновано групирање на литературните дела, и тоа врз основа на надворешната форма (т.е. врз основа на метарот или на структурата) и врз основа на внатрешната форма, која се однесува на ставот и на целта на авторот, на тонот во делото, односно на предметот и на публиката.** Сепак, како што нагласуваат авторите, нивното сфаќање на жанрот треба да му биде поблиско на формалистичкиот пристап.

Бранко Тошовиќ (1988), во рамките на уметничколитературниот функционален стил разликува: **прозен потстил (кој се изразува преку раскази, новели, романи), поетски (кој се дели на лирски и епски) и драмски потстил ( ги вклучува: драмата, трагедијата и комедијата).**

Уметничката литература (книжевноста) се пројавува во своеобразни текстови, кои се разликуваат од другите (научни, публицистички и сл.), а покрај тоа таа се одликува со особен ефект врз читателот / слушателот / гледачот; станува збор за ефект што не можат да го предизвикаат другите текстови: ефект што ги опфаќа чувствата на примачите, ефект што спаѓа во **естетската сфера**. Меѓу поважните карактеристики на уметничката литература можеме да го наведеме фактот дека станува збор за свет и за ликови создадени од авторот, за чувства и за сфаќања кои не мора да бидат негови, а мотивите можат да бидат скриени. Повеќеслојноста, позитивната двосмисленост на уметничката литература можеме да ја илустрираме со примерот на употребата на личните заменки во текстовите. Драмскиот потстил овде се исклучува затоа што во дијалозите ликовите мораат да ги употребуваат овие заменки за да се означуваат себеси и оние со кои општат, но не треба да се заборави дека е авторот тој што ги создал и го определил нивното дејствување. Како што нагласува Мишел Битор (1975: 483-491), во раскажувањето (во романите) секогаш се во прашање **три лица**, од кои две се реални: авторот („јас“) и читателот („ти“) и „една фиктивна личност, јунакот, оној за кого се зборува („тој“)“. Авторот може да реши да го пишува делото во трето лице и тоа се оценува како „најнаивна, основна форма на раскажување.“

Со раскажувањето во прво лице се постигнува повисок степен на вистинитост, особено во случаите кога треба фикцијата да се претстави како документ (да се потсетиме на „Робинсон Крусо“ од Даниел Дефо). Меѓутоа, раскажувачот во романот, на пример, не е првото лице (макар што зборува во прво лице): тој не е никогаш во целост самиот писател; тој е измислен, но се јавува како претставник на авторот, како средство со кое сака авторот да го води читателот низ настаните и да го придобие.

Според Јуриј Тињанов (1990:171), како што беше кажано во делот посветен на ставовите на руските формализти, литературното дело е **систем**, како што е систем и уметничката литература. Само таквото сфаќање може да придонесе за научно разгледување на оваа човекова дејност. Сижето, ритамот и синтаксата на прозата, ритамот и семантиката на стихот се само одделни елементи на делата. Делата, пак, треба да се проучуваат на специфичен начин затоа што претставуваат „сложен меѓусебен однос на различни фактори, па задача на проучувачот е да ја определи специфичноста на тој меѓусебен однос.“

**Во уметничколитературниот функционален стил е одразен јазичниот израз на писателите, на авторите на дела од уметничката литература, па според тоа кај овој стил е на преден план индивидуалниот белег.**

Бидејќи станува збор за еден вид уметност, за еден вид творештво, во рамките на овој стил го среќаваме **националниот јазик во сите негови пројави и разновидности**, но употребен како средство со кое авторот му овозможува на читателот, слушателот или гледачот **естетско доживување**. Во уметничколитературниот функционален стил доаѓа до израз естетската (или, според Роман Јакобсон – поетската) функција на јазикот, која е овде исто толку важна колку и референцијалната, а во некои родови и видови – и поважна од неа.

Јазикот на уметничката литература се потпира на стандардниот јазик. Меѓутоа, во зависност од темата, од начинот на претставување на ликовите, од атмосферата на делото и сл., можат да се јават во него и архаизми, историзми, професионализми, термини, дијалектизми и други нестандардни елементи и сл., како и нови зборови што ги создаваат писателите тргнувајќи од можностите на јазикот: неологизми во широка смисла, кои можат да бидат потенцијализми (можни неологизми) или оказионализми (неологизми сврзани со контекстот), па и иднивидуализми (неологизми карактеристични само за тој автор).

**Во рамките на уметничколитературниот функционален стил, гледан од јазична страна, доаѓаат до израз:**

**а.** речничкото богатство на јазикот;

**б.** основните и вторичните значења на зборовите, но и на граматичките форми;

**в.** можностите за метафоризација на изразот;

**г.** фразеологијата од различен произлез;

**д.** можностите што ги дава граматичката структура на јазикот;

**ѓ.** синонимијата, хомонимијата, антонимијата и паронимијата на сите рамништа;

**е.** стилски обележените средства;

**ж.** стилски обележената употреба на неутралните јазични средства.

Јазикот на книжевното дело се разликува од секојдневниот јазичен израз затоа што ја одразува творечката постапка на писателот. Секој писател треба да има свој стил. Ако го нема – не треба да пишува.

Јазикот на уметничката литература се смета за срцевина на националниот јазик и се развива во историскиот контекст на стандардниот јазик. Ролјата на јазикот на уметничката литература во развитокот на националниот јазик е толку голема што и самиот национален јазик се врзува за творештвото на големите писатели. **Особеностите на јазикот на уметничката литература се тесно сврзани со нејзината естетска функција.** Естетската функција, пак, произлегува од специфичноста на уметничката литература како вид уметност и ги условува разнообразноста, широчината и богатството на јазичните средства. Естетската функција на уметничката литература е свртена кон читателот / слушателот / гледачот: уметничкото дело емоционално дејствува на него и го претвора во соучесник. Се разбира, покрај естетската функција, во уметничката литература е, во поголема или во помала мера (во зависност од родот), застапена и референцијалната функција: на пример, за големите писатели (Толстој, Балзак, Шилер итн.) е кажано дека даваат многу податоци за времето за кое пишувале. Имајќи ја предвид уметничката литература, како и нејзиниот однос кон јазичниот израз, можеме да кажеме дека е писателот (големиот пред сè) постојан обновувач на говорната дејност: секое (големо) дело претставува автономен вербален свет, секое ново дело носи – така да се каже – непознат јазик, јазик што треба да се декодира, да се открие значењето на зборовите употребени едни покрај други во него.

Јазикот на уметничката литература има специфичности и во поглед на **формата**: тој се јавува во пишувана форма, но особеностите на говорената форма имаат овде важна функција. Интонацијата и ритамот се важни не само за поезијата туку и за прозата, а драмската литература и се пишува за да биде говорена. Според тоа, пишуваната форма на уметничката литература е отворена кон говорената, макар што пишуваната е основна.

Уметничколитературниот функционален стил има особено место меѓу другите функционални стилови: авторот има голема слобода во поглед на употребата на јазикот, но токму таа неограничена слобода треба да биде оној фактор што ќе го ограничува најмногу, затоа што какви било отстапувања или нарушувања на стандарднојазичната норма, каква било употреба на нестандардни или на необични лексички средства треба да бидат прифатливи и оправдани, да се вклопуваат во светот што го создал тој во своето дело.

Наспрема ова, во македонската уметничка литература се срекаваат низа примери за неоправдано непочитување на стандарднојазичната норма или за нејзино непознавање, што не може да се прифати. Така, во авторовиот дел од текстот (значи не во исказите што им се припишуваат на ликовите) не можат да се прифатат зборови од типот: *дечко, кафич, предухитри, се покренува, се опорави, опоравок, се слага, дедер, скрнавење, ѕидини, пркосење, добричина, сијалица* и сл., како и: *интелегенција, поодделни* (место: *одделни*), *одолее* (место: *одолее*), *дваесеттина работници* (место: *дваесетина*), *еркондишони, понфрит* итн. Неприфатлив е предлогот *мимо* (*мимо мене; мимо луѓето*), неприфатлива е употребата на прилогот *после* како предлог (*после овие зборови*; *после толку истражувања; после долгите прошетки*); надвор од нормата е повторувањето на предлогот *меѓу* со именските групи што ги поврзува (*меѓу тебе и меѓу мене; меѓу Куманово и меѓу Скопје*), како и зборoредот на заменските форми: *било што, било каков* (место: *што било, каков било*). Неприфатлива е и употребата на прашалниот прилог *зошто* како сврзник во причинските зависносложени реченици: *Другите градови отстапија зошто* (место: *зашто* или *затоа што*) *овој беше по величие прв.*

Кај нашите писатели се срекаваат и отстапувања во врска со глаголскиот вид, т.е. може да се сретне самостојна употреба на блокирани форми од свршени глаголи: *Ќе се накрене... штом испие* (место: *ќе испие*) *топол чај и штом малку поспие* (место: *ќе поспие малку*); *Згрешат ли* (место: *Ќе згрешат ли*) *сирема некоја од неговите игри, можат многу*

*лесно да се најдат на листата што векава истраги и мачења.* Има и отстапувања во поглед на синтаксата на глаголскиот прилог, кој треба да го има истиот подмет како и подметот на личноглаголската форма: *Задувајќи во сонот, му остануваше едно сеќавање.* Можеби повеќе обрнување внимание на логиката отколку на нормата бараат примерите со грешки во врска со глаголите со вградена негација: *Кој можеше да го сиречи да не се смее* (место: *да се смее*); *Им забрани да не го пуштаат Никодима* (место: *да го пуштаат*); *Не можам да пропуштам да не го кажам тоа* (место: *да го кажам*) и сл. Малку повеќе внимание во поглед на негативната насоченост заслужува предлогот *против*: не е препорачливо тој да се употребува покрај именки со иста насоченост: *отпорот против него; омразата против нас.* Во вакви случаи препорачлива е употребата на предлогот *кон.*

Има отстапувања од нормата и во рамките на сложената реченица. Така, тргнувајќи од состојбите во своите говори, некои автори грешат во согласувањето на времињата во условните зависносложени реченици: *Да реков „да", ќе пуштев гласен крик* (место: *Даречев...*).

Во рамките на релативните реченици има приличен број отстапувања, со оглед на фактот дека станува збор за реченици што се карактеристични за стандардниот јазик (особено поразвиените конструкции). На пример, едно правило вели дека релативната заменка *кој1* можеме да ја употребиме само во врска со лица. Нашите писатели тоа го прават и во врска со не-лица: *Ја забележа на тротоарот на кого* (место: *на кој*) *беше седната со другите жени; Ноќе зградата личи на кочан на кого* (место: *на кој*) *му недостигаат неколку зрна; Беше тоа некој премален шепот од кого* (место: *од кој*) *се разбираше само некое Оооо, Ееее...; Нешто се лепи за тебе како лишај, лишај кого* (место: *што*) *со ништо веќе не можеш да го одлепиш од себеси; Могилата е и првиот дар со кого* (место: *со кој*) *може да го дарува востанието* и сл. Има и случаи кога не се води сметка за анафорската компонента на релативните сврзувачки зборови, па се пишува: *Го виде татка си, кој беше и тој со нив* (место: *Го виде татка си, кој беше исто така со нив*).

Отстапувања има и во поглед на зборoредот: *Дали тој бега од слободата?* (место: *Дали бега тој...*); *Но кој навистина жали?* (место: *Но кој жали навистина?*); *...и моето го донеси!* (место: *донеси го*); *Ти само ме мотај, но кога ќе те смотам јас...* (место: *мотај ме*) итн.

* * *

Кон особеностите на јазичниот израз во уметничката литература може да се пристапи на различни начини: може да се тргне од едно прашање, од една црта, како што се: фонетско-фонолошките особености, употребата на стилските фигури, зборообразувањето, лексиката (дијалектизми, турцизми, црковнословенизми и сл.), фразеологијата, морфолошките особености, зборoредот, структурата на реченицата итн. Ова може да се прави во врска со еден текст, со еден автор или со група автори, но во секој случај не може да биде исцрпено целото богатство на постапки во поглед на јазикот што ни го дава оваа човекова дејност.

## Прозниот потстил: јазичниот израз на неколку македонски автори

1. За **дијалектните особености** во прозата на македонските автори: Бл. Конески, Вл. Малески, М. Фотев, Ж. Чинго, С. Дракул, Бр. Пендовски, К. Урдин и Л. Каровски зборува Ружа Паноска (1972: 205-218), која нагласува: „Дијалектизмите се користат за стилистички и функционални цели... кон дијалектизмите се посега кога се актуализира времето, опстановката, битот, индивидуалната реч на лицата." Во врска со употребата на дијалектизми во авторовиот текст, авторката ја објаснува таа појава со фактот дека и авторот се поведува по изразот на ликовите. Општо за употребата на дијалектизмите во уметничката литература Р. Паноска наведува дека со нив се постигнува „едно своевидно вкрстување и синтетизирање на народниот и литературниот јазик."

Еден македонски автор во скоро сите свои дела се одликува со широка застапеност на **дијалектизми**, пред сè во исказите на ликовите, но и во оние делови од текстот што се сметаат за негов израз – и едното и другото можеме да го оправдаме: ликовите мораат да зборуваат така како што зборуваат затоа што ако зборуваа поинаку ќе ги прифатевме како неавтентични, а авторот во своите делови од текстот употребува дијалектизми сврзани со начинот на живот, со предметите од материјалната култура на луѓето од средината што ја опишува. Станува збор за Стале Попов. Наведуваме еден извадок од „Крпен живот":

*– Ајде, невесто Митро, отварај двете иоли на иортата, ти вода госје! – извика дедот Петко и застана дури да отвори Митра.*

*Митра ја раствори иортата, го виде Илка со другата маска и таа иразна, само со едно сандаче и една врзалка како торбичка. Ја виде*

*и жената ио маската, иодврзана со некаква црна вреќа, со црна шамија иодбрадена, иа си вели со умот: „Види а́, вретенарката една, шо к'смет имала: од Стоанка да ѝ кине злати алишча. Е, е, е, ете тоа се вели 'роди ме мајко со к'смет а́ врли ме на иатот'. И ваа иесја ќерка и магарица, каде не кршила глава, каде не ѓоиала, и – донесе тој едноногиот во нашата куќа. Којзнае колку е лоша, кој ќе се расирава со неа секој ден, в реката да иојде.“ – Та си мисли и ги кани:*

*– Повелете, иовелете, добредојде. Ете, така ве чекам, а! Двајца кинисате, троица се вратите. Тоа се веле: мажје Поречани. Не како некои: двајца иојди, еден врати се.*

*И веќе Илко и дедот Петко беа во дворот, а Доста влезе на иортата. Митра ѝ иритрча и ја дочека:*

*– Бре, добре дојде, невесто Досто.*

*– Бре, добре најду, сестрице Митро.*

*И се избакнаа тука среде двор.*

*– Море ми те ирелага ли вој старјот ваиир, госиод да си го ириdade на сув камен? – ѝ вели Митра и иокажа на дедото Петка.*

*– Море, ме ирелага младиот ѓавол, сестрице Митро, та ако беше угу старјот ваиир, имаше години да иоминат и иак не се видуаме со тебе – ѝ одговори Доста.*

*– Аха, ха, ха! – се насмеа Митра и ја иоведе Доста дома.*

*– Јас му веле на браче Илка: море в'кот сам ако не си а́ брка работата, не бидуа дебел во вратот, а тој „дедот Петко ќе стори шо ќе стори“. Најстина и без такви шила не бидуа, ама каде твоата рака шо ќе те иочеша, туѓата не може. Затоа и го си'зна јас, он да дојде и да си сврши работа. И, ете, нека е аирлиа саатот, се сврши и таа работа.*

*Со овој разговор дојдоа до иред врата.*

*– Гледај, – вели Митра на Доста. – Гледај со коа нога ќе влезиш во куќата.*

*– Ајде, ајде, сестрице Митро. Мене не ми е севте!? Јас ио вториат су невеста и си ѝ знам сите адети. Па адетите си се адети и кај вас, и кај нас. Лели со десната нога треба да го иречекора ирагот? Ете вака. Оиааа! – Пречекори Доста и се иекрсти, та влезе во Сукаловаиа куќа да се стори вечер домаќинка на еден од браќата Сукалови.*

**2**. За **црковнословенската традиција** во македонската литература пишуваат Лилјана Макаријоска (1995: 131-139) и Емилија Црвенковска (2001: 89-96). Л. Макаријоска ги наведува имињата на македонските ав-

тори од периодот 1945-1955: Ѓ. Абаџиев, Ј. Бошковски, Сл. Јаневски (со „Село зад седумте јасени“), Гл. Поповски и К. Чашуле и се определува за лексички и за зборообразувачки елементи што можат да се окарактеризираат како црковнословенски – во нивниот јазик. Меѓу лексемите, авторката ги наведува оние од обласста на христијанската религија (*Бог, Христос, Богородица, свети дух, светец, ангел; милитва, молитвеник, евангелие; владика; црква, манастир, кадилница, олтар, икона* и др.), но исто така го нагласува присуството и на апстрактни зборови (*утеха, поругание, сражение, прелест, благодет, страст, сомнение, гнев, покој; непокорен, јаросен, презрив, штедар, смутен; се бои, се покае, таи, сотре, се порева, озари, возбуди* и сл.). Меѓу зборообразувачките елементи, како особено фреквентни во овој период кај споменатите македонски автори, Л. Макаријоска ги наведува суфиксите: *-(н)ие, -тел, -телен, -ство,* како и глаголскиот префикс *воз-*. Авторката укажува на тоа дека присуството на црковнословенските елементи во лексиката и во зборообразувањето, кај авторите што создавале во овој период, може да се смета за ограничено, со тоа што некои (елементи) останале како составен дел на лексиката на современиот македонски јазик, а други се или ретки или архаизирани.

Од своја страна, Е. Црвенковска ги наведува авторите: Сл. Јаневски, В. Андоновски, Др. Михајловски, Бл. Ристески, А. Поповски и М. Ренџов. Црковнословенизмите авторката ги разгледува на фонолошко, на морфолошко, на лексичко и на зборообразувачко рамниште. Така, на фонолошко рамниште таа ги одбележува формите: *земла, когда, никто, ношт, отачество, сотвори* и др. Од лексичките црковнословенизми, оценети како најфреквентни, авторката го наведува на прво место глаголот *глагола*, кон кој покажуваат споменатите автори голем афинитет, а потоа: *аште, велми, ежедневни, краснописец, безмолвно, прелест, тварр* итн. На морфолошко рамниште Е. Црвенковска ги наведува остатоците од падежната промена, особено забележлива кај А. Поповски: *да поем молитву жене; с стенами исплакнутих дождам древним; в ношт лунују; между кости отца моего* и сл. Покрај тоа, авторката ја наведува и употребата на старите партиципи: *видеештем, гредеешти, плакушти, веда недодржима* и сл. И оваа авторка ги споменува суфиксите: *-(н)ие, -тел, -телен,* како и префиксот *воз-*.

Во јазикот на Славко Јаневски **црковнословенизми** се застапени во неговиот Кукулински циклус, наречен „најголем прозен потфат во македонската книжевност“. На делата: „Тврдоглави“, „Чекајќи ја чумата“,

„Легионите на свети Адофонис" и „Кучешко распетие" се задржува Нина Чундева (1985/86: 184-197) во прилогот под наслов „Стилски маркираните единици во јазикот на Славко Јаневски".

Авторката одбележува дека има две причини за појавата на црковнословенизми во овие дела на Јаневски: прво, дека „функционираат како сигнал за припадноста на речта на некое друго време, и второ, како експресивно средство коешто на искажувањето му дава нота на свеченост и возвишеност". Сепак, Н. Чундева одбележува дека впечатокот за присуството на црковнословенизмите во јазикот на Јаневски се должи повеќе на „афиксалната или фонетска адаптација на лексеми што построго гледано не се црковнословенизми". И самиот Сл. Јаневски на некој начин го признава ова во „Легионите на свети Адофонис" (во фуснота), со зборовите: „...јазикот на овие страници е до извесна мера архаизиран, без цел да претставува филолошка точност од една определена епоха..." Во поткрепа на наведената констатација, Н. Чундева наведува дека како особено чест кај именките се јавува суфиксот *-(н)ие: оглашение; причинение (=причина); повелание; љубопитие; рамновесие; бесконачие* и сл. За повеќето авторката констатира дека се авторски неологизми. Кај придавките како особено продуктивен се јавува суфиксот *-телен: меродателен; (не)дарователен; недозрителен* и сл., како и завршокот *-јушт: учителствујушт; ходочествујушт; кесарствујушт* итн. Од глаголите како особено фреквентни Н. Чундева ги наведува: *молви; глагола; гре; хоште; числи;* а од прилозите: *велми; уже; николиже; даже.* Од сврзниците се одбележува присуството на условното *аште.* Впечатокот за архаизиран јазичен израз го засилуваат и имињата на годините, како и формата на броевите: *шест тисушто осумсотное дваесет и шестое лето; тринадесет лета* и сл.

3. За Н. Чундева црковнословенизмите се само едно од стилски обележените јазични средства што ги употребува Сл. Јаневски во Кукулинскиот циклус. Овие средства авторката ги дели на **авторски неологизми (оказионализми), туѓојазични елементи и граматички изразни средства.**

Во рамките на групата на **авторските неологизми** (оказионализми) вниманието го привлекуваат сложените именки и придавки: *крводелница; иушконосец; иетлооглашение; злоисиоведание; свештеномаченик; мечкојадец; шенкостебли дрвја; крвaворак; мудроумен; железнозаб; злаш-*

*номедени очи; жолтогрлени гуштери* и сл. Патем да кажеме дека Василиј Втори е наречен *византиски окопиец.*

Експресивност на изразот Сл. Јаневски постигнува и со именски групи во кои создава необични врски меѓу зборовите, т.е наспрема автоматизираните врски на кои сме навикнати во секојдневното општење, авторот врши **актуализација, очудување**, го тера читателот да се задржи на нив: *мразулци на детството; зелената кожа на планината; желкината кора на нокта; окови на неизвесноста; жив обрач на гнев; брза далга морници на страв и сомненија; златен и зелен жабурник на страв* итн. Еве уште неколку примери во реченици: *Мракот во моите жили се пие себеси; Се провира времето низ прстенот на својот крик; На испуканото небо висеше смрзната сенка од вчерашната зима* и сл.

Јазикот на Сл. Јаневски во Кукулинскиот циклус изобилува и со **метафори**, на пример: *...жештината најпрвин го жеволи покривот од 'рженица, потоа го исплукува како искри; Толпата е нараснато тесто и се развлекува, се собира* и сл. Од **оказионалните синоними** можеме да го наведеме примерот со *стаорците*, за кои Сл. Јаневски ги употребува следниве именски групи: *сива разбуричканост; далги на сивилото; цивкава скрб*, а од паронимите: *невидено и невидливо море; вера и доверие* и сл.

Сосем оправдана е (според пристапот и според атмосферата) употребата на стилски обележените зборови што му припаѓаат на разговорниот функционален стил од снижен вид: ***муцката*** *на сонцето; непознати братучеди на ред го* ***мердале****; Се преправа дека не те забележува, потоа – тап! – по* ***тиква****.*

Од туѓојазичните елементи, покрај црковнословенизмите, Н. Чундева ги споменува и зборовите од старогрчки и од латински произлез и турцизмите. За турцизмите авторката нагласува дека се јавуваат во „Тврдоглави“, со оглед на периодот на кој се однесува ова дело. Овде се среќаваат примери од типот *...ќе ве исклукам со* ***туфекот*** и сл.

Меѓу граматичките стилски средства Н. Чундева, меѓу другото, ја одбележува застапеноста на реченични еквиваленти (*Убав сончев ден, страшен ден: вејка, јаже, јамка. И безмолвие*), како и примери со осамостоени реченични членови (*Стеблаците од дабот и без ветер шумолат. Под кората. Јачат.* и сл.).

## *ЛЕГИОНИТЕ НА СВЕТИ АДОФОНИС*
## *(1984)*

*Ги помнам ли и ги знам ли причиненијата за некакво воведение што ѝ доликува на сенка каква што сум, би да се прашам. Само си припомнувам: се барам и се наоѓам во иногдешни лета во кои пустински ветришта ги покриле со песок сите воведенија во воспоминанијата. Ги откопувам.*

*Пред едно столетие, а во тоа време бев жив, не верував во оживеани мртовци. Дури и не знаев за нив. До оној ден, поточно до онаа ноќ, што ја дочекав во некој мртов град. Името на местото сега нема значение, ни името на двајцата смерни набожници што ме поведоа да доживувам чудо. Цел ден одевме под усвитено сонце кон нејасна цел и жедни, со испукани усни, стасавме до урнатини без име, без растенија и без луѓе. Во песокот помеѓу урнатините тромаво се тетеравеше дива кучка со стрела во грбката и оставаше зад себе спевци крв. Збиваше наморничавена и се оддалечуваше со виснат јазик. Со првиот пласт на темницата ја снема, ненадејно како да се закопа в песок. Оние двајца со кои појдов кон чинодејствието што дојде след тоа, останаа неподвижни и неми. Таков бев и јас во мигновението кога дозрев дека пред една урнатина од јама или од песок се исправа некој што се родил од својата смрт сиот зелен и сув под пустинска месечина. Го слушав, тешко дишеше: гнилите дробови наздруго му беа полни со песок. Но тој одеше со стврднати нозе по трагата на крвавите грумки, слеп и без сенка под себе, непогрешливо да ја најде грблестата кучка, да се наведне задишен и да ѝ ја излока крвта. Поверував дека сум вовлечен во игра што ме споулавува. Двајцата богомолители се обидоа да ме задржат да не појдам кон гробникот што сега се враќаше кон местото од кое појде. Остани, исплашено ме молеа. Не ме задржаа, и јас уже, без да знам зошто, трчав кон оној без сенка. Кога застанав пред него, се мраморосав и пак не се созедов. Тој ги подаде рацете кон мене, јас замавнав со нож. Раката ми мина през неговата празнина. Замавнав уште еднаш и не останав на нозе. Паднав без сознание.*

*Кога ги отворив очите, ги видов богомолителите како забрзано се оддалечуваат. Со слаб глас ги повикав да ми помогнат, да не ме оставаат сам и болен. Без да застане, едниот се сврте. Не смееше да кренеш рака на него, прослови. Од оваа ноќ ти ќе си она што бил тој од искони.*

*Столетие ме дели од проклетата ноќ. Сега не знам дали станав гробник тогаш или таков дојдов во мртвиот град след некоја своја поинаква смрт кога коварниот Властимир врху мој гроб ископал на бела плоча: Борчило и костур // раб божи есп сум // смрт черна мајка // ме не желает уже // господи возвишен // помилуј ме благо // скрб ми би крвје // през жили ледени.*

**4.** Ј. Владова (1995:97-101) се задржува на јазикот на „Улица“ од Сл. Јаневски, објавена за првпат во 1950 година. За овој текст, третиран како повест, авторката изразува убеденост дека треба да биде определен како роман. „Улица“ е пишувана во прво лице, што му овозможува на авторот, меѓу другото, да се чувствува ослободен од тоа да знае сè. Тој постапно го води својот главен лик од сознание до сознание и дава по некој коментар, како овој: *Тоа беше ден, прв ден, кога разбрав дека во скоро време не ќе сум веќе дете...*

Ј. Владова укажува на компонентите што го градат јазикот на „Улица“: „јазикот на нараторот-лик во оваа автобиографска проза..., јазикот на другите ликови и, секако, јазикот на авторот...“ Што се однесува на ликовите, може со сигурност да се претпостави дека оние од типот на професорот по српски јазик не би можеле да бидат претставени како да зборуваат на тој начин како што е дадено во „Улица“, па во врска со сите „нишки“ што „го ткаат јазичното ткиво“ на овој текст, може да се каже дека станува збор за јазичниот израз на Сл. Јаневски во педесеттите години, се разбира, со приспособување во поглед на профилите на ликовите. Токму во врска со ова, „Улица“, во нејзината оригинална верзија, без подоцнежните поправки во духот на промените на правописот и на стандарднојазичната норма, претставува драгоцен документ за тоа од каде тргнал овој наш автор за да дојде до Кукулинскиот циклус.

Што се однесува на јазикот на „Улица“, Ј. Владова регистрира видливи траги од влијанија од двата соседни јужнословенски јазици, потоа црти што се должат на тогашниот правопис, како и црти што се во процес на исчезнување во македонскиот јазик: во овој текст, како и воопшто во тој период, среќаваме редовна употреба на општата форма на -*а* кај роднински и кај лични имиња што означуваат лица од машки пол, на пример: *татка, Пенча, Димка, Кузмана, Андона, Суворова, Наполеона, Марк Твена* и сл. Авторката одбележува и отсуство на удвојување на директниот и на индиректниот објект, како во примерите: *...и не дочека да чуе* ***она што*** *бев должен да му кажам; Коњите ја отстапија аре-*

*наша* ***на шрише акробаши****; ...фаншоми шшо иишувааш иисма* ***на луѓешо****...*

Сепак, неотпорностите во поглед на лексиката, на граматиката и на правописот, со оглед на времето кога е пишуван текстот, како да не му пречат на читателот: тој како да ги прескокнува нив следејќи го раскажувањето, што претставува најдобар доказ за квалитетот на овој автор.

Еве како го завршува Ј. Владова своето излагање:

„И покрај својата верба дека уметноста е поле на најголемата слобода на духот, на овој начин не се застапуваме за јазична анархија. Логично е дека нормата заживува, се коригира синхронично, дека јазикот, таков – жив и променлив први мораат да го совладуваат оние на кои тој им е ’алатот во занаетот’, но кога Јаневски, некаде на почетокот од својот роман ќе напише: *Пошајно верував дека на иконаша во кошош на нашаша сиална соба не е свешецош Никола, шуку чичко ми, шшо залеиил брада и се иремаскирал во свешец. Бев сиѓурен дека сонцешо како кандило виси на синџир и дека ноќе се крие зашоа шшо се илаши од лиљаци... Не ја разбирав смислаша на молишвише и своеволно ѓи изоиачував чуднише неразбирливи зборови – ’Оче наш, иже јеси, Сшане беси...’ Сшане беше дуќанџија во чиј излоѓ висеа долѓи, жолши харшии, иокриени со леиило за муви. Долѓо време леиилошо ѓо викав ’иже јеси’, од шшо моише родишели заѓрижено вршеа со ѓлава. А јас, лeше, на ушро важно сооишшував: – Денес на ’иже јеси’ се фашиле дваесеш и шри муви...* (значи – кога Јаневски тоа така ќе го напише), тој низ јазикот што е **наш** (и таков – со инакви правописни правила од овој денешниов, и со лексички заемки и со некаква синтаксичка неотпорност што ја условил туѓиот јазик на лектирата) опишал префинета, детска чувственост какви имаат другите литератури во светот и со тоа, нашата литература ја вброил меѓу нив со достоинство.“

Можеме да заклучиме дека јазикот, тоа средство за изразување на секој писател, се јавува како еден од елементите што придонесуваат за соодветната рецепција на делото. Со ова се приближуваме кон сфаќањето дека за комплетна оцена на едно дело може да се тргне од јазикот, но треба да се земат предвид и другите компоненти на делото.

Во продолжение даваме извадок од „Улица“:

*Воошшшо, ирофесорише ѓи иознавав мноѓу иодобро, ошколку шие мене. Високиош, шанковраш, внимашелно наиудрен ирофесор ио сриски*

*јазик и по историја, киваше на часот во белите дланки, удираше со прсти по масата како по барабан и пакосно говореше:*

*– Вие не сте добиток, имате јазик. Јазикот на говедото му служи да се оближува, а вам – да говорите. А ваму, не знаете уште што е глагол, што е придавка. Глагол е – вие оглупувате, придавка – глупави сте. Јасно?*

*Одговаравме дека ни е јасно.*

*Ќе прозовеше некого и покажувајќи на него со прст ќе мрднеше со веѓите.*

*– Ти што си, глагол или придавка?*

*Ученикот, навикнат на вакви прашања, одговараше без волја, но покорно:*

*– Јас сум, господине, глагол, но ќе станам придавка!*

*– Објасни, објасни!*

*– Оглупавувам, после ќе станам глуп.*

*Тој ќе се искиваше во дланките, тресејќи ја главата како да клука, ќе ги избришеше темните тенки усни и одново ќе мрднеше со реткиве веѓи.*

*– Незналицо. Придавка си откако си се родил и придавка ќе умреш. Разбираш? Седни. За идниот час ова да го научиш и сам да се јавиш.*

**5.** Во својот магистерски труд, Олгица Додевска-Михајловска ги разгледува карактеристиките на јазикот на Коле Чашуле (во делата: „Простум“, „Премреже“, „Вомјази“ и „Имела“) од стилистичка гледна точка. Од големиот број особености, ги изделуваме следниве:

**а.** Кај именките, од гледна точка на зборообразувањето, како најпродуктивно се покажува бессуфиксното: *довид; додд; замолк; затрк; заскок; изник; натиск; одѕун; потсказ; премолк; пререк* и др.

**б.** Голем е бројот и на глаголските именки на *-ње*: *инспекторување; јаничарење; одмакедончување; пријателствување; растајнување; сфронтување; усинување; црквување* и сл.

**в.** Со индивидуален белег се одликуваат и именките изведени со суфиксот *-ост: без'рбетност; дарување; литост; мразност; окопитеност; патемност; поруганост; потплашеност; пресуденост; стаменост; тугост* и сл.

**г.** Од префиксите, меѓу најфреквентните се јавува *не- : небиднина; неболење; небратство; невраќање; недобег; недобрина; недотек; нежена; нелуѓе; немијак; неслобода* и др.

**д.** Јазикот на К. Чашуле изобилува и со сложени именки (*беломодрина; главорез; голоземјица; громобиј; домонаследник; домоприемник; зломисленик; лебоносница* и сл.) и сложени придавки (*лутина брзовивнувачка и брзостивнувачка; кривовратски; пресночорбациски; стозаба стапица; строгоок; студеномислен* итн. Еве еден пример во реченица: *Велес му се видел на Таткото, таа утрина, со своите оголени ... прозорци како илјадноок слепец*).

**ѓ.** Вниманието го привлекува начинот на изведување на некои глаголи (од именки или, поретко, од придавки): *Сонцето кај нас не зајдува туку пожари; Некаква сила низ очите гори и вулкани; Врутечи од него; Нека се судбини тоа што мора да се судбини; Ги иолнел очиие со солзи, ја бисерел со нив брадата своја; Ете како фарисеиме ние пред себеси; Марија разбрала дека не треба да часи; Умствена имела почнува да ми се имели; Ќе мачничат низ животот; Нешто сеиак живее, одмазднечи; Ние сме судени да издајничиме; Почна да ја мозаичи вистината; Несоничел и гледал; Организацијата не е иапагур за да ја папагуриме овде; Едното око почнува да му шашливи кога е лут; Мои се овие луѓе не само затоа што сум ги своел кога ме радувале ... ниту затоа што сум ги туѓел...; Ние братуваме со Крушово; Стига и во нас да заклокоти жед што жедува крв; Му се срчосале очите* итн.

**е.** Како индивидуални оказионализми можеме да ги сметаме именката *меѓусебица* (употребена во множинска форма) и придавката *тојгодишен* во следниве примери: *Сеедно што сме имале меѓусебици и недоразбирања, часот е сите ние сето тоа да го заборавиме; Го понудија со својот тојгодишен тутун.*

**ж.** Голем е бројот на примерите со реченици во кои или директниот објект или субјектот, или пак некој друг именски реченичен член има ист корен како глаголот: *научи наук; растајни тајна; дозулуми зулум; гроби гроб; самјак самјачи; лишај долишајува; јадеж јаде; запојаси во појасот; силничи со сила* и сл.

**з.** Особеност на јазикот на К. Чашуле е заедничката употреба на синоними (целосни или контекстуални, односно стилски), како во примерите: *...родила машко дете... дете што уште додека пелените не биле стоилени околу него, пред сета рода... сето* ***поцрнело***, ***јагленосало,*** ***поарапило***, *за да им ја* ***поцрни***, *за да им ја* ***јагленоса***, *за да им ја* ***поарапи***

*сета иднина...; ...името на земјата ни е дојдено отаде, од макатa, Македонија земја на маките, на* ***мачниците****, на* ***мачените****, на* ***истраданите*** *...;* ***Се помери*** *човекот.* ***Му штукна умот*** *од страв; Ги* ***расте****, ги* ***крева*** *децата* ***на нозе****; Нема луѓи* ***бунтови*** *и луѓи* ***востанија,*** *зашто мирот и покорноста се лудост и отчовеченост; Заилакал иовеќе со* ***јачење****, со* ***стен*** *отколку со глас* итн.

Наведуваме за илустрација извадок од едно дело на Коле Чашуле:

*ПРОСТУМ*
*(1984)*

*КАКО СЕКОГАШ, Стариот почна оддалеку.*

*Почна од фактот дека него, сакат`од раѓање (насироти тоа што се раскраваше, поддржувано од него самиот, дека станал сакат многу подоцна, како момок, откако за облог се нафатил на Атпазар и низ целата прилепска чаршија да ја скроти некаква дива и нејавана маска од која сите на Атпазар бегале и за која дури и самиот стопан верувал дека е бесна зашто и пења почнала да ѝ удира од муцката, а очите да ѝ искокнуваат и да ѝ крвјосуваат. Маската се борела, фрлала чифтиња, скокала, врескала, се обидувала да касне, да го скине оглавникот со кој била кусо врзана, а Стариот ѝ се доближувал не одзади, како што сите очекувале, туку право кон неа, гледајќи ја право в очи како да е маската разумен створ што ќе се уплаши. Така приближувајќи се кон неа, Стариот ја фатил за оглавник. И таман што се готвел да се фрли врз неа, маската фрлила чифте со задните нозе и го зафатила Стариот по колкот. Ми се стори колкот мој одлета некаде далеку од мене, многу далеку, така што јас и да гледам натаму, нема да го видам, а на местото негово остана да ме потпира само болештината. Не газам јас на колкот мој, на ногата моја, туку на болештината, помислив. Се поревнав, но не паднав. Достојав на нозете. Веќе следниот миг се најдов на маската. Таа се обиде да ме фрли, еднаш, два пати, кој знае колку пати и кога виде дека јас цврсто седам врз самарот, се покори. Болката веќе не ме болеше само на местото од колкот, ми се чинеше ме боли внатре во мислата, та не можам да мислам. Таков, признат победник, Стариот ја прошетал маската двапати низ Атпазар, поминал со неа низ чаршија. Подоцна, дома, во плевната, од болка и од лутина ѝ го откинал на маската со своите заби левото уво и се онесвестил. Го освестила мајка му и дури тогаш нејзе и на насобраните им успеало да му го*

*откинат од забите крвавото уво на маската) го отфрлиле, единствен од сите пријавени доброволци, да стапи во четата на Перета Тошев.*

*Почна од тоа дека по отфрлувањето со денонокија лежел на таванот од плевната премислувајќи како да се пресмета со луѓето од комитетот (да беа умни Турците, како што не беа, да ме искористеа тие дни, веројатно ќе го исколев сиот комитет и ќе се посрбев), не толку што го отфрлиле туку што го потсетиле тука, пред лицето на востанието, на неговата сакатост (се видов себеси бележан, отфрлен за секогаш и годен само за издајство).*

**6.** Голем број особености на јазикот на Петре М. Андреевски го привлекуваат вниманието на читателот: лексичкото богатство, употребата на глаголските времиња, именувањето на ликовите и сл.

Овде се задржуваме на начинот на претставување на исказите на ликовите во „Последните селани". За одбележување е високиот процент на застапеност на директниот говор, што му придава живост на кажувањето. Исказите, пак, се придружени со глаголи со кои се сигнализира дека станува збор за искажувања на ликовите (*рече, вели, праша / прашува*). Споменатите, а и некои други глаголи од ваков карактер, се јавуваат во различни времиња:

**а.** во минато определено време:

(1) – *Морав да видам дали ми е жив огнот,* ***рече*** *покривајќи си ги очите.*

– *Ами, оти плачеш, ја* ***праша*** *Варвара Жешкова.*

– *Не ме сака снаата,* ***рече*** *Ковилка Пачевска. Ама не ѝ се лутам. Сега заборавив и да се лутам,* ***рече.***

...

(2) – *А зошто не си ги земете децата од Солунка, му ја* ***обели*** *простодушниот Огнен Кежаровски, барем ќе ви се наполни кукава!*

*На Теофил му поминаа мрави под кошулата.*

– *Не полнам кука со копилиња,* ***рече*** *Теофил со глас, како пред плачење.*

– *А може да не се копилиња,* ***рече*** *Огнен Кежаровски, може да се од Алексо ваш.*

– *Тогаш и тој е копиле, повторно* ***избувна*** *Теофил Жешков не можејќи веќе да владее со себеси.*

– *Не лути го господа,* ***рече*** *Варвара, од кај знаеш како рекол тој.*

*– Слушај јас што ти велам,* ***рече*** *Теофил, оти господ не можеш да го чуеш. И да сакаш, не можеш,* ***рече*** *непорекливо.*

**б.** во сегашно време:

*– А бре, лекот може да е блиску до тебе,* ***вели*** *Ковилка, ама кога не го познаваш...*

*– Лекот е во векот што ти е даден,* ***вели*** *Варвара.*

*– Имав тиква варена,* ***вели*** *Ковилка Пачевска, болештина ми е оти не ти донесов... А ова ќе ти помине,* ***вели****, што не поминало преку мене, па и тебе да не ти помине...*

*– И после, што е за право,* ***вели*** *Варвара, луѓето почнаа да се мачат да ме вратат на нозе, да ме исправат.*

**в.** идно време за минати дејства:

*Прегоре жената, тукуречи се преполови. И многупати така сама ќе си зборува. Ќе прашува и ќе си одговара. И ќе оди како занесена, не знаејќи кај ќе излезе и што ќе ја затече потаму...*

*– Што сум видела едно убаво дете,* ***ќе рече*** *Варвара, исто како што беше Алексо наш.*

*– Кај виде дете,* ***ќе праша*** *Теофил.*

*– На сон,* ***ќе рече*** *Варвара, кој ден сме денеска?*

*– Сабота.*

*– Е, тогаш ништо,* ***ќе рече*** *Варвара, ниеден сон не излегува во сабота.*

**г.** идно време за повторливи дејства:

*На враќање од гробишта, Јордан Мрмевски и Најден Близнаковски редовно навраќаа кај Теофил Жешков. Да не дојде недела и да не му се отераат на гости. И ќе му бараат ракија за „денешен на помош". Добро утро,* ***ќе рече*** *Јордан Мрмевски. Добро утро,* ***ќе рече*** *Теофил Жешков. Денешен на помош,* ***ќе рече*** *Јордан Мрмевски. Амин,* ***ќе рече*** *Теофил Жешков, како помина денеска? Никако,* ***ќе рече*** *Јордан Мрмевски. Тоа што ми го дадоа не се фаќа за ничија душа...*

*Најден Близнаковски, пак, ќе се жали на Јордана Мрмевски. Кај можеш од оној Јордана,* ***ќе вели****, а и ништо без солзи не можеш да измолиш...*

*Така секоја недела. Едниот ќе излезе, другиот ќе влезе. Никогаш не се случило обајцата да дојдат заедно.*

Директен говор, односно „оригинални искази“ среќаваме и во раскажувањата:

*– Блазеси ти, **вели** Ковилка Пачевска. А мојон некогаш ќе легне да офка, а јас ќе се излажам да го **прашам**: Што те боли, Неделко? Ме боли, **вели** тој, тоа што ме боли. И малку погоре, **вели**, и малку подолу. И кај што стоиш ти ме боли, **вели**. Ме боли и кога те гледам тебе, **вели**, а ме боли и кога не те гледам. И пак сака да те усмрти. Легнал, како мрша, **вели**, половината е одземен и пак сака на трупенка да ти ја стави главата, да те исече. И – можеш да се караш со кусоумен човек? Сатрап е тој, сестро, **вели** Ковилка, чакал, чума, господ да чува е тој!...*

Како што може да се забележи, глаголот *вели* се употребува и за означување на исказот на раскажувачот и за исказот на тој за кого се раскажува.

Петре М. Андреевски употребува директен говор и во т.н. проектирани искази, искази што не се реализирани:

*Алексо ги гледа веќе како туѓи луѓе со кои некогаш се сретнал некаде, ама заборавил каде. Сакаше дури и да им се развика: Вие мислите дека, ако сте ме родиле, **да** им **рече**, имате право како на животно што сте го купиле. Зборувате дека ме сакате, **да** им **рече**, а ме сакате само за да има кој вас да ве сака. Јас немам право да сакам нешто кое вам не ви се допаѓа, **да** им **рече**, туку само да прашувам што сакате вие. Јас треба само да слушам, а не и да кажувам. Само толку сум ви во вашиот живот, **да** им **рече**, и само за толку сум ви потребен... Јас таа што ја сакам, **да** им **рече**, вие не сакате ни да ја сретнете. Да се може и во капка вода би ја удавиле. А треба петиците да ѝ ги бацувате, **да** им **рече**, а и тоа малку да ви биде...*

Како што може да се види од извадоците, во „Последните селани“ не се почитуваат доследно интерпункциските правила за предавање на директниот говор. Ова прекршување на нормата, кое можеме да го сметаме за карактеристика на овој текст, се оправдува со скоро ритмичкото повторување на глаголите што го сигнализираат токму директниот говор.

Овде можеме да наведеме барем уште една карактеристика на „Последните селани“, сврзана со исказите на ликовите: тие не зборуваат на ниеден дијалект. Во овој текст, се чини, имаме случај кога се исказите на ликовите поминати низ авторовиот филтер (во поглед на јазичниот израз): во нивните искази ја среќаваме разговорната варијанта на македонскиот стандарден јазик.

Еве еден извадок од „Последните селани“:

*Гледајќи ги луѓето оддалеку, мислиш дека тука не се случува ништо. Како сè да е замаено, обездушено, мртво. На таква горештина којзнае и дали може да се размислува за нешто. А тие, сепак, очекуваа да го чујат брчењето на комбито со лебот и да им се случи најважната радост. И кога веќе луѓето изгубија секаква надеж, чудото им се случи. И тие живнаа, се озарија, како овенати марули по заврнат дожд. Но, тие и при таква радост, се исправаа помагајќи се со рацете. Нозете не им беа доволни. Но кога излегоа од под сенката, лицата им избледеа на сонцето. Неговата светлина како да им избриша сè што ги разликуваше меѓу себе. Лицата им заприлегаа на извалкан и расквасен снег.*

*Комбито запира, а правта што оди по него продолжува уште понатаму. На луѓето веќе им се поткреваат гушките, им мрдаат устите. Возачот го подава своето маштеничаво лице од кабината и гледа како во единствени луѓе што го преживеале потопот.*

*– А бре, уште сте живи?*

*– Што се задоцни толку, човеку, викаат луѓето од навалицата.*

*– Чекав да умрете, вели возачот. Сакајќи да направи шега, почна да кажува вистина.*

*– Да ти се скине јазикот и самиот да си го голтнеш!*

**7**. Слободан Мицковиќ (1984: 309-324) го нарекува Живко Чинго „еден од ретките (и: дали последните?) писатели-идеалисти“. Во врска со првите две збирки раскази на Чинго, македонската литературна критика, меѓу другото, препознава во текстовите **фолклорни и разговорни** елементи. Сл. Мицковиќ го дефинира ова творештво како поетски хуманизам и ја нагласува постапката на Чинго со иронија и со црн хумор да се брани од нехуманоста, од злобата, од глупоста, од незнаењето, од заблудите со кои се убива убавината и човечноста. За расказите на Чинго, Сл. Мицковиќ вели: „...тоа се... убави раскази што оставаат длабоки траги и во свеста и во срцето. Убавината кај Чинго, меѓутоа, ги носи пред сè отисоците на човековата убавина во чие име младиот писател ги искажува со сериозна и длабока загриженост и вистинитост своите големи и нестивнати стравови.“

**а**. На една карактеристика на јазикот на Живко Чинго се задржува Ружа Паноска (1984: 203-207): станува збор за упростувањето на именските групи, т.е. самостојната употреба на придавки како именски групи. Авторката одбележува дека е во прашање појава позната во

народниот јазик (*добро, лошо, старо, ново, месено, печено, варено, готвено*), значи може да се каже дека имаме особеност што можеме да му ја припишеме на разговорниот функционален стил. Со самостојната употреба на придавките како: *партиската, тракторскиот* и сл., Ж. Чинго го презема од народот упростувањето на необичните и нови имиња: *партиска организација; тракторски испит* и сл. Како што одбележува Р. Паноска, во прашање се односни придавки, кои се јавуваат во следниве функции: подмет (*Искажа:* ***побунетите*** *ги избришаа сите пароли од ѕидовите; ...**партиската** презеде големи мерки*); именски дел на глаголско-именски прирок (*...мојата вера е **партиската***); директен објект (*И ете даде бог направивме **колективно**; Едни ја пцуеја **партиската**, другите бога*); предлошки објект или прилошка определба (*...слободен е секој оној што половина и **за задружното** ќе донесе; А не, Кириле Давидоски, така не може **со партиската**; Алексо Степаноски...како најголем праведник дојде **во месната** и на властите им раскажа за сè...*).

Покрај ова, самостојно употребените придавки можат да се јават и со определби, на пример: *нашата партиска; месната партиска* и сл.

Својот текст посветен на јазикот на Ж. Чинго авторката го завршува со зборовите: „Силата на преобразувањето на таквите условно наречени 'нови' јазични обрасци во 'народски' е неповторлива, а кажувањето во одделни случаи има остри заби и добродушно-саркастична потсмешливост."

**б.** Во „Големата вода" и во „Сребрените снегови" **иронијата, па и сарказмот**, Живко Чинго ги изразува со различни јазични средства: пред сè со **деминутиви и хипокористици** во врска со некои ликови, како и со употребата на придавки со позитивна конотација. Еве неколку примери:

(1) *За да не се испуштат куќата и децата, и заради „срам од народот", стриковците, **стриче** Лефтер и **стриче** Петан, како најблиска рода, крв, сета работа ја зедоа во свои раце. Најпрво ја поделија стоката, нивјето и сè што имавме; на тој начин бевме поделени и ние децата.*

(2) *– Леме, збогум, со здравје оди си, ама немој вака-така да си говорел некаде, оту лебот ќе те фати, Леме, зашто како мое дете сум те имала, тоа да го знаеш!*

*– Ох, – реков сочувствувајќи – ох, **добро вујне**...*

*– Збогум, мили братучетки!*

*– Збогум, Леме! Збогум убав братучед Леме!*

*– Збогум.*

*– Никогаш да не се вратиш, да даде господ! – не издржа* ***доброто вујне****, за добар пат, на третиот чекор ме благослови. Проклет да бидам, благослов.*

(3) ***Татенцето*** (другарот Аритон Јаковлески, управител на Домот) *не еднаш ќе речеше:*

*– Кога мечка научува да игра, што останува за разумно суштество. Тоа беше сето воспитание, се колнам... доволно беа само неколку десни и неколку леви „мисли“ на* ***татенцето*** *и работата веќе беше сосем јасна.*

(4) ***Татенцето*** *беше вистински ѓавол... Понекогаш се правеше прислеп, одеше како ќорав иако гледаше како сокол. Не се случи ниеднаш да замавне напразно.*

(5) *Добро, реков, не сакав премногу да ги жалостам срцата на мојот* ***добар вујко*** *Илко Костадиноски и на мојата* ***златна вујна*** *Кола Костадиноска.*

(6) *Ние бевме една тажна толпа гладни и нечисти деца, бездомни. Лоши, црни малечки гадови, како што нѐ викаа* ***добрите воспитувачи.***

**в**. Употребата на **прво лице еднина** не само што ги прави засведочени настаните (и ликовите) туку и му овозможува на авторот алиби во поглед на толкувањето на некои постапки или однесувања. Освен тоа, употребата на првото лице еднина, како што беше веќе кажано, го ослободува раскажувачот од тоа да знае сѐ. Еве како е претставен раскажувачот:

(1)*...расказов се случи кога јас бев многу прост, прост и неук. Туку, ајде да ја речеме вистината, кога бев слеп, кога при очи сум живеел во темна-темница. Право да си кажам, имав осум или девет години и сѐ уште молив или книга не бев фатил со рака, а ниту се помислуваше.*

(2) *...воопшто бев многу прост и неук. На своите дванаесет години се потпишував со ЕМ, бидејќи никако не сакав да ја запомнам буквата Л, зашто таа на нешто многу лошо ме потсеќаше. Имав завршено само едно одделение и чинам немаше некоја поголема наука во мене.*

**г.** Во предавањето на настаните и на ликовите сосем се вклопува начинот на кој Ж. Чинго го нагласува **времетраењето** на некое дејство, или пак временскиот период меѓу настанот и моментот на кажувањето за него:

(1) *Беше пролетта 1946 година, првата пролет по војната. Оттогаш сигурно поминале* ***илјада години****.*

(2) *Оттогаш поминале веќе многу години, да не претераме, можеби* ***илјада, пет илјади****. Но како денеска да беше кога Ген дојде кај нас...*

(3) ***Цел еден век*** *како врази се меркавме, татенцето беше љубител на малечка предигра.*

(4) *Чинам, тоа како да траеше* ***цел еден век, вечно****. Секогаш кога ќе си спомнам на таа слика, јас ги гледам само тие злати, детски другарски раце.*

(5) *Проклет да бидам, ништо не можеше да го запре. Ќе се смее* ***неколку векови****, помислив.*

(6) *Тој ден сите деца од ред, сите ние остаревме за малку години,* ***за многу векови****.*

(7) *Оттогаш поминаа* ***дваесет, триесет векови****, но јас за сè толку живо си спомнувам, како тоа да беше вчера...*

(8) *Господе, Кејтен плачеше, одвајноземаше душа, како да не му достигаше воздух, се давеше. Тоа траеше* ***неколку векови****. Проклет да бидам,* ***милиони векови****.*

д. Во јазичниот израз на Ж. Чинго не се ретки примерите со **повторување**: *Секој* ***примерен*** *беше задолжен со по еден таков лош другар во стројот. Реков* ***примерен****, проклет да бидам, поради тој збор за малку да го замразам целиот свет.* ***Примерен*** *другар,* ***примерен*** *пионер,* ***примерен*** *скоевец,* ***примерен*** *градител.* ***Примерен****, што уште не...*

**ѓ.** Од графичките изразни средства вниманието го привлекува употребата на заградата:

(1) – *Чекај оној кутрион да му удри барем една клоца – рече Брак, а тоа се однесуваше на мене (сè уште бев на таванот и се тресев како последно листе).*

(2) *Имаше големи и сини очи (а самата беше чудно мала, чудна) велам имаше големи и светли очи што многу потсетуваа на нашето небо во пролет...*

Следуваат извадоци од споменатите текстови на Живко Чинго:

## *ГОЛЕМАТА ВОДА*

*Јас за сè признав, зашто знаев Кејтеновиот син и да го убијат не би рекол збор, не би предал. Го оставив ручекот и без збор тргнав кај другарката Оливера Срезоска. Извршувањето на казните сега беше поделено – полесните случаи старчето му ги препушташе на помошник-управителот, другарката Оливера Срезоска. Таа пак, ах, ќе морам еднаш со неа поподробно да ве запознаам – таа имаше свој метод на казнување, совршено подруг од оној на татенцето, но по суровост беа мошне блиски. Другарката Оливера не си ги валкаше рацете, таа со каиш по грб, а над сето тоа правеше и една многу грда женска работа, удри и штипни, в срце да те изгори. Проклет да бидам, в срце да те изгори. Ако плачеше, се исчудува зошто без причина се лигавиш. Не ти излегло ниту крв, ниту око, а се дереш, чекај тогаш уште малку, барем да има причина за солзите. На тој начин казната се удвојуваше, паметна беше другарката Оливера Срезоска. Вакваta казна, се разбира, беше во нешто и потешка, во подлоста со која се извршуваше. Оливера Срезоска сето тоа до ситница го имаше обмислено. Та многупати децата зажалуваа што не направиле некој потежок престап, барем психолошки ќе беа мирни во рацете на татенцето. Вака не само што ќе го јадеш истиот ќотек туку и душата ќе ти се истопи премислувајќи што и како ќе постапи со тебе помошник-управителот, другарката Оливера Срезоска. Нејзината душа гореше за власт, таа секој ден стануваше сè посуров човек, се изродуваше во тиранин. На таквите луѓе ни на ум не им пага колку се ништожни, штетни, напротив, живеат со надеж дека тие се оние заради кои сè уште грее сонцето. Меѓутоа, имаше и светли мигови во срцето на другарката Оливера Срезоска. Во слободното време составуваше песни за деца. Проклет да бидам, песни.*

## *СРЕБРЕНИТЕ СНЕГОВИ*

*Сакам да раскажам точно за тоа време, за првата и последна пролет на Ген во долината. Сега, тоа светло покажа колку беше Ген изменета за кратко време. Лицето ѝ беше смалено, како кај дечињата, чиниш недотопено грутче снег. Посилно сонце – и ќе го снема. Само очите ѝ останаа негибнати, сини, големи. Длабоки! Колку очите го откриваат човекот! Таа, исто така, како да беше од долината,*

*вцашена гледаше на тие чуда, на тоа светло! Отпрвин ѝ се чинеше како на сон – незапаленото фенерче што стоеше на масата некоја невидлива рака го запали и почна да патува во воздухот! Потоа малечкото ќумбенце наеднаш, велам, почна да искри – што имаше уште во собата – старата сламарица! Сламата како жива почна да излегува и, добивајќи златна, августовска боја, почна да излетува низ отворениот прозорец (кој го отворил пак него!). Што имаше уште во малото одајче – кафеното шинелче нешто го откачи од местото и тоа како птица излета низ прозорецот. А тогаш од небо се чуја и првите капки што силно удираа на ламарината од бунарот, во дворот. Почна да врне! Тоа беше исто така некој светол, невиден дожд! Потоа дури дојде и ветрот од Езерото. Силен и незадржлив. Наеднаш, велам, целата долина се отвори, од сите страни трештеше, јасно: тоа беше пролетна, силна бура. Некаде во близината удри гром, некое дрво се ничкоса, надавајќи силен рик. Низ градините секој час се палеа и гаснеа секавиците, чиниш силни огнови како да горат горе на небото.*

*– Бура! – рече радосно Ген. – Бура! Бура! – почна да вика, небаре добриот господ ѝ го зел умот, можно!*

*Тоа беше нејзина прва пролет! Тие чудни и ненадејни промени на јужното време, најстрашната, најубавата слика на јужната природа, брзиот премин од едно време во друго многу потсетува на неизвесниот човечки живот, сега си и никогаш! Ете, тоа беше таа треска!*

*Целата земја се отвораше пред таа светла бура, пријателе!*

*Кога, најпосле, потивна, кога луњата исчезна, наоколу завладеа голем, прекрасен мир. Над градините, како од искрите на молњатаискован, се појави месечевиот срп на небото. Неговата таинствена, скришна насмевка како да му донесе на просторот најголемо неспокојство, идеше шепотлива, нова ноќ. По него засветкаа и ѕвездите, сè роеви ѕвезди. Се чинеше, над долината дошло друго небо, стравот исчезнал заедно со луњата.*

*– Друго, ново небо! Златно, ново небо! – шепнеше Ген со занес во тој неверојатен час...*

**8**. Со особен однос кон јазичниот израз се изделуваат расказите на Љубимир Тошев. Разликите во темите зафатени во расказите повлекуваат и разлики во употребата на определена лексика, но има и постојани карактеристики, кои се однесуваат пред сè на начинот на оформување на реченицата.

**а.** Речениците кај Љ. Тошев се, по правило, создавани со голем број **вметнувања**, со кои се привлекува вниманието на читателот не само на содржината туку и на формата, на јазичниот израз, во духот на искажувањата на руските формалисти за создавање необичен ефект токму со средствата што ги дава јазикот, на пример: *На вториот ден од Малиот месец, во годината кога гугутката му – само она што го нема е конкретно – силете гаќи на петелот тригодишен, кој, штом се стори петел гаштарлија, снесе јајце што пиле не испили, ами змев роди, а тој, нели јунакот од лулка се познава – уште во пелени се вивна на небото, ценк да бие со сурата ала четириглава и – да, да, да! – помогнибоже! – ја спаси земјата обителска од зулумот што го чинеа, зготвените на оној свет, од грешните души покојни – прстпредоконесеглееда – магли, коишто сетики, ги спушташе – скопска чума да те фати пизматарке низаедна! – змијоподобната стопанка на стихиите...: Идризовецот, пайсано, го фрли сиротото во „Обединета Европа“.*

**б.** Во поглед на **зборoредот во рамките на именската група**, наспрема малиот број именски групи со неутрален зборoред (придавка + именка: *неприкосновен владетел; врховен заповедник; геенските води; адски мразници; еротска врска*) се среќаваат голем број именски групи со обележен зборoред (именка + придавка: *лекарите светски; петкопознавачите белосветски; сарошот стрвен; коските јуначки; организмот човечки; умниците светски; увото чоечко; крвта пролеана; злото вечно; челуститe поповски; слепило кокошкино; гавран гробиштен; ѕидовите затворски; утрото безумно; бонови затворски; пари цивилни; трескот подмолен; чифт џандарски; гробот братов; глад лебна; жед водна; подот гнилосан; хотелот питачки* итн. Обележен е и зборoредот во именските групи со структура: придавка + именка + придавка: *фарленското вино стогодишно; катлановските терми волшебни; несклеротичното чело кнежевско; груба сила неведома.* Има и развиени именски групи, во кои исто така се јавува обележен зборoред: *...ја затвори вратата* ***од со сите три фенера дрезгаво осветлената одаја; ...во тутуносаната од шкарт калвадос пијана и од некапени тела смрдлива кукумјавкарница***... *никој не го заушуваше.*

**в**. Останувајќи во рамките на именската група, го одбележуваме присуството на именски групи составени од по две именки поврзани со цртичка, при што како атрибут може да функционира втората именка (тогаш станува збор за **предикативен атрибут**: *болка-ужас; болка-болест;*

*смок-синорник*), или пак првата, како **именски атрибут**: *бабаит-мажиш-те; лимон-табиет; индиго-душа.*

**г.** Како што беше споменато, во зависност од темата, во расказите на Љ. Тошев среќаваме разновидна лексика, и тоа: карактеристична за **разговорниот функционален стил** (*астал; бајбук; бетер; војер; дереце; дибидус; дунстер; илач; јанлаш; лаф; лефтерно; муцка; јериз; сефте; сурат; табиет; фиран; чаре* и сл.), **интернационализми** (*материјална супстанција; физичка егзистенција; презентно; креатура*), **архаизирани** зборови (*величие; обезгрижение; чколија*), како и **поетизми** (*здрач; ѕастра; зајир*).

**д.** Прифаќајќи го правилото дека повторувањето, ако не е стилско средство, претставува слабост на авторот и сведочи за неговиот сиромашен речник, Љ. Тошев создава низа контекстуални или индивидуални синоними: *јоник-сонце, заник-сонце* (= залез); *земјата обителска; езерската земја* (= Македонија); *водичката божја* (= дожд); *катраница* (= мрак).

Следува извадок од еден расказ:

*ТИБЕРИЈ*

*На островот, на близок наврз од прибежиштето на сирените – Капреја се викаше островот – во најсилниот присој, зарев месец беше, на горешта и сончева пригревка, чаре бараше за лутата јанѕа спечалена одамна, по победоносниот поход на Сирија, во горопустелиите и осоите на македонската земја – Тибериј, Императорот римски и Господарот светски и, како што бидува секогаш – така ти е тоа – она што се бара, не се наоѓа: костоболот биваше сè пожесток, а Цесарот сè поизнемоштен и сакалдисан, дибидус сакалдисан.*

*Лекарите светски и петкопознавачите белосветски сторија сè што можеше, па дури и она што не можеше да се стори, ама ништо не помагаше, ништо, ништо: илач за ревмата не се најдуваше, па единствената целба, и не само целба, туку единствено обезгрижение и единствена храна негова беше и остана – да го славиме Дионис! – фарленското вино стогодишно, што санок пристигаше (само да смееше да не стигне) на островот, а тој, сарошот стрвен, пиеше не за бог да прости туку строго, како необјективиран човек...*

*Плотната болка-болест небаре никогаш не била, здумани од коскиве јуначки уште во првиот допир со катлановските терми волшебни (Тибериј тогаш не беше император, војсководец ти беше) и ѝ отстапи, бегање од неа нема, место на неопишливата и срцецедна болка-ужас, што – пуста да остане! – ја нанесува, на миг на Оној што ни ора ни копа, животот или пак постоењето и која не се распаѓа во времето, па вечна е, и, насмевни се, Човече, наклобучи ја шапката и око да не ти трепнува: „...на Болката и на ништо друго е втемелена сета динамика на постоењето...“; без неа нашето јас нема никогаш да стане личност.*

*Тибериј не се досети, а кој може да се сети (нели сите дејствија на организмот човечки, со исклучок на сетилата, остануваат тајна; таму неприкосновен владетел и врховен заповедник е ѕидот на маркот) оти станува дума за мрдалка или вешта ујдурма на Проклетникот, кој страотно возбуден – штотуку претходникот на Тибериј го беше испратил коњи да краде во геенските води, и во двојна похота, женска и машка – бараше саглам-курбан за камен фрлање, го забрза она што без него белки немаше да дојде.*

## За јазикот на поезијата

Поетскиот јазик се смета за најкреативен од сите други видови јазичен израз, оригинален во идеите и инвентивен во формите. Се прифаќаат сите отстапувања во поглед на она што се смета за обично, неутрално во јазикот: необични метафори и необични врски меѓу зборовите (необични колокации), обележен зборoccред, совпаѓање или несовпаѓање (пречекорување, анжамбман) на границата на реченицата и на стихот и сл. Во поезијата најмногу доаѓа до израз креативноста на тие што го употребуваат јазикот: во неа се концентрирани необични зборови, изрази и структури, богати со конотации.

Ј. Тињанов (1990:16), како што беше речено, се заложува за тоа уметноста да биде проучувана на специфичен начин затоа што секое уметничко дело, претставувајќи сложен меѓусебен однос на различни фактори, му поставува задача на проучувачот да го определи карактерот на тој однос. За овој автор (1990: 9-58), ритамот е конструктивен фактор на стихот, а како ритамски фактори тој ги наведува: факторот на единството на стиховната низа, збиеноста на стихот, динамизацијата на го-

ворниот материјал и факторот на сукцесивноста на говорниот материјал во стихот. Ј. Тинјанов се задржува и на прашањето за смислата на зборот употребен во поезијата и нагласува (1990:89): „Во стихот зборот е динамизиран, истакнат", а тоа значи: самостоен, затоа што семантичката важност на зборот во стихот е определена од важноста на ритамот.

Во „Тезите на прашкиот круг", објавени во 1929 година, како потточка на точката: „Проблеми на проучувањата на јазиците со различни функции", го среќаваме делот посветен на поетскиот јазик. Членовите на прашкиот круг се застапуваат за одделно разгледување на поетскиот јазик од јазикот на комуникацијата (т.е. од разговорниот јазик, или од разговорниот функционален стил). Сите рамништа на јазичниот систем (фонолошко, морфолошко итн.), кои стануваат автоматски во комуникацискиот јазик, во поетскиот јазик добиваат автономна вредност и покажуваат тенденција за актуализација. И според пражаните ритамот е организирачки принцип на јазикот на стихот и тој е сврзан и со фонолошките и со синтаксичките и со лексичките елементи на стихот (поетскиот јазик). Пражаните исто така, обрнуваат внимание и на збороредот, кој може да биде стилско средство во јазици со слободен збороред. Треба да се истакне и ставот на пражаните дека организирачки знак на уметноста, „она со што се разликува таа од другите семиолошки структури – е упатеноста не на означеното, туку на самиот знак. Основна карактеристика на поезијата е упатеноста на вниманието кон јазичниот израз."

И руските формалисти, и пражаните – се согласуваат во тоа дека поетската функција на јазикот се состои од **актуализација и очудување** со **отстапувања** (девијации) **од нормата** и со **повторување и паралелизам**. Според Р. Јакобсон (1966: 285-326), повторувањето на сите рамништа: звуковно, реченично, лексичко – е најважна карактеристика на поетскиот јазик; метарот ја разликува поезијата од прозата, а поетската функција на јазикот се состои во односот на пораката кон самата себеси.

Од своја страна, Блаже Конески, во текстот „Еден опит" (1981: 209-223), меѓу другото, зборува за односот меѓу традицијата и подновувањето и го објаснува со заемното дејствување на три фактори: традицијата, колективот и авторот. Авторот, според Бл. Конески, ги внесува иновациите „со санкција на колективот (се претпоставува дека тие настануваат и во самиот колектив), при постојано сооднесување на тие два фактора со факторот на традицијата", зашто „традицијата е жива и во колективот,

како и во самиот автор.“ Во истиот текст Бл. Конески зборува и за **актуализацијата** преземајќи ја нејзината дефиниција од пражаните.

М. Ж. Чаркиќ (1996: 90) ги разгледува, според сопствен критериум, трите основни елементи на стихот: **графичка, ритмичка и звуковна организација**.

Во врска со прашањето за **графичката организација на стихот** авторот вели дека при читањето на стиховите примаме информација не само за употребените зборови туку и за тоа во каква форма се вградени тие зборови. Оваа форма јасно ги разликува стиховите од прозата, а белините имаат стилска содржина – тие се знак со кој се истакнува единството на стихот.

Што се однесува на **ритамот**, истакнуван и од други автори како важна (па и основна) карактеристика на поезијата, М.Ж. Чаркиќ го определува како резултат на јазично-ритмички сигнали, како: квантитет, слогови, акцент, цезура, граници на зборот, акцентски целости, синтаксичко-интонациска структура.

Во врска со **звуковната организација на стихот**, авторот укажува на фактот дека зборовите „освен тоа што означуваат нешто, имаат и некоја самостојна вредност (како единици што звучат на некој начин) и учествуваат во конструирањето на поетското дело.“

Џ. Калер (1990: 241 и натаму), упатувајќи на Ж. Женет, ја започнува главата насловена како „Поетика на лирската песна“ со еден експеримент: ако се напише во форма на лирска песна еден извадок од „банална журналистичка проза“, зборовите остануваат исти, но нивното дејство врз читателот се менува.

Така наспрема:

*Вчера на националниот автопат број 7 еден автомобил, движејќи се со сто на час, се удри во еден јавор. Сите четворица патници загинаа*, добиваме:

*Вчера на националниот автопат 7*
*Еден автомобил*
*Движејќи се со сто на час се удри*
*Во еден јавор.*
*Сите четворица патници*
*Загинаа.*

Врз основа на претходното искуство добиено од читањето поезија, како и од читањето вести во дневниот печат, истата содржина ќе ја

*Тутуни – жлти отрови*
*за гради – китки розови.*

*Прва година иомина*
*грутка в срцето ѝ легна*
*втора година намина*
*болест ја в гради искина.*
*Трета година земјата*
*на Ленка покри снагата.*

*И ноќе кога месечко*
*гроб ѝ со свила виеше*
*ветерчок тихо над неа*
*жална ѝ тага рееше:*
*„Зошто ми, зошто остана*
*кошула недоткаена?*
*Кошула беше даровна...“*

Во оваа песна Блаже Конески разликува **два слоја**: едниот ја продолжува **народната основа, народната традиција**, а другиот претставува **актуализација**. Авторот одбележува дека актуализацијата не ѝ е туѓа ни на народната поезија и го дава, меѓу другите, примерот со некои македонски партизански песни настанати по пат на адаптација на постари револуционерни песни.

Што се однесува на традицијата, песната „Ленка“, според Бл. Конески, се потпира на две популарни народни песни: за Марика и за Билјана и со тоа кај читателот раздвижува „еден цел комплекс на асоцијации“ и го пренесува „поефикасно емоционалниот набој на Рациновиот текст.“

Актуализацијата во „Ленка“ Бл. Конески ја констатира во присуството на следниве елементи:

**а**. Ленка „не е само девојка од народот“ туку „работничка, поставена во несносни животни услови“;

**б**. Рацин употебува одделни лексеми карактеристични за дадената состојба (на пример *монопол*);

**в**. Во песната среќаваме една постапка што не е карактеристична за народната поезија: **пречекорување** (анжамбман): *Зошто ми, зошто остана // кошула недоткаена?*

Бл. Конески заклучува: „Чинот на актуализација се спроведува суптилно, сведочејќи дека, и покрај границите што сам си ги поставил, поетот успеал да најде доста свој слободен простор во креирањето на пес-

ната. Нè потсетува ова на старите зографи, ограничени со канонот. Меѓутоа и во рамките на еднаш пропишаниот канон тие можеле да создаваат неповторливи икони и фрески по силата на својата уметничка природа.“

Се разбира, Бл. Конески се задржува, во случајов, на основните карактеристики на песната, која може да се разгледува од повеќе страни:

– Вниманието го привлекуваат оказионалните метафоризирани синоними за тутунот, за градите и за смртта на Ленка, соодветно: *жолти отрови; китки розови; земјата на Ленка покри снагата.*

– За одбележување е и множинската форма од именката *тутун*, која може да се јави, но во други функционални стилови за да означи различни видови или типови.

– Можеби на влијанието на народната поезија можеме да му го припишеме отсуството на членски морфеми таму каде што би ги употребиле, барем кога се изразуваме во проза: *Зошто ми, зошто остана // **кошула** недоткаена?; И ноќе кога месечко // **гроб** ѝ со свила виеше // ветерчок тихо над неа // **жална ѝ тага** рееше.* Ова го одбележува Бл. Конески во својата „Граматика на македонскиот литературен јазик“.

– Во стиховите: *Трета година земјата // на Ленка покри снагата,* се забележува отсуство на удвојување и на директниот и на индиректниот објект.

– Збороредот, исто така, може да се одбележи, и тоа и во рамките на именските групи (покрај *жолти отрови*, среќаваме: *кошула тенка ленена; китки розови*), и во рамките на стихот (реченицата): *...и на наломи отиде // тутун да реди в монопол...; Не беше Ленка родена // за тие пусти тутуни!*

**2**. Ружа Паноска (1986: 193-196) разгледува од јазичноекспресивна страна една песна чија тема е актуелна и денес. Автор на песната е Славко Јаневски, а насловот гласи:

*ПАГАНИЈА*

*Осум лути стареци*
*пасат осум јареци.*

*Од зад осум дабови*
*демнат осум волкови*
*острат бели забови*
*ќе земаат долгови.*

*Волковите месо јадат*
*старециите сабји вадат*
*јарециите ќе ги бранат*
*мешаница страшна стана.*
*Јарециите волковите ги искркаа*
*старециите јарециите ги спобркаа*
*јарециите со опашки се прекрстија*
*на старециите мустаќите им ги избрстија.*

*И така*
*се повторуваат темите –*
*вакви се малите војни...*
*А поголемите?*

Авторката ја разгледува песната од гледна точка на забележливите особености на морфолошко и на синтаксичко рамниште. Овие особености, отстапувања од стандарднојазичната норма, му овозможуваат на поетот да постигне „неспоредливо подлабок впечаток со подзасилена емоција во сфаќањето на духовно-сатиричниот тон на главниот мотив во песната што има за цел да ги исмее малите и големите војни.“

а. Од **морфолошка гледна точка** за одбележување се формите *стареци* и *јареци*, кои не се прифатени од нормата, макар што истата таа норма (патем речено, сосем оправдано) ги озаконила формите: *храбреци, подлеци, мудреци.*

За одбележување се, исто така, множинските форми *волкови* и *забови.* И тие не се прифатени од нормата, но факт е дека повеќето едносложни именки од машки род ја добиваат токму наставката *-ови.* Можеби можеме оваа постапка да ја наречеме израз на хиперкоректност, што и не е ретка појава во процесот на усвојување на некој јазик, кога се запознаваме прво со правилата, а потоа – и со исклучоците.

Како што одбележува Р. Паноска, формата *дабови* не е неправилна, но со број обично оди избројаната множина *даба.* Сепак, формата *дабови* претставува почеток на една низа од форми на *-ови* и затоа е прифатлива.

Сите овие отстапувања од нормата одлично се вклопуваат во сатиричниот тон на песната.

б. Во поглед на **синтаксичките функции**, во стихот *Јарециите волковите ги искркаа* збороредот може да нè доведе до заклучок што е во спротивност со нашето животно искуство, а ако се *искркани јарециите*,

тогаш изненадуваат стиховите што следуваат. Сепак, сето тоа го прифаќаме како илустрација на стихот: *мешаница страшна стана.*

Сите отстапувања од стандарднојазичната норма му овозможиле на Славко Јаневски не само да ги исмее и малите и големите војни туку и, правејќи ја песната релативно тешка за читање, да го задржи вниманието на читателот врз јазичниот израз, а тоа значи врз формата, во духот на традициите на формалистите и на пражаните.

**3.** Песната „Караорман“ од Блаже Конески исцрпно ја разгледува Лидија Тантуровска. Оваа песна е објавена во 1948 година во збирката „Земјата и љубовта“. Напишана е во духот на македонската народна поезија, за што сведочи овој извадок:

*„Караорман, брате поголемо,*
*каква жалба на срце те гори*
*та не можеш санок да заспиеш?“*
*„Ој Славејко, мое мило брате,*
*јас си имам до две лути жалби.*
*Жалба ми е личната невеста*
*што ја клети Турци загубие.*
*Жалба ми е млада партизанка*
*што ми падна во борба крвава.*
*Јас на живот двете ги залубив*
*и двете ми мене загинае.*
*Кај да најдам нивна убавина,*
*кај да видам нивнините очи,*
*кај да чујам нивното зборвење?“*

Л. Тантуровска се задржува на голем број карактеристики на јазичниот израз што го одбрал Бл. Конески во оваа песна, а што претставува актуализација на јазичниот израз на народната поезија. Така, авторката обрнува внимание на збороредот (...*и ветрец* ***им*** *тивка песна* ***пее****; а санок* ***се*** *тешко* ***издишува****; та* ***легнаа*** *браќа* ***да поспијат****; та* ***не можеш*** *санок* ***да заспиеш***), потоа на употребата на кусите дативни личнозаменски форми (*тоа* ***ми*** *се нивнините очи; тоа* ***ми*** *е нивното зборвење*), на отсуството на удвојување на објектите (*кај да видам* ***нивнините очи****; кај да чујам* ***нивното зборвење***), на употребата на именки и глаголи изведени од ист корен ( *ти наслушај извир кај извира; немој толку тага да тагуваш; за нив народ славна песна пее*), како и на лексичките особе-

ности карактеристични за народната поезија: *браток, жалба, јунаство, ситни-дробни ѕвезди* и сл.

**4.** Ружа Паноска (1997:207-210) се задржува на две песни од Блаже Конески објавени во 1989 година. За едната од нив стана збор во рамките на приказот на стилистичките проучувања на македонскиот јазик, а овде го прикажуваме искажувањето на Р. Паноска во врска со песната „Почеток на денот", која гласи:

*Биди спокоен,*
*не бој се,*
*крепи вера!*
*И денеска ќе минеш*
*како вчера.*

Насловот на прилогот во кој се зборува за оваа песна, како и за песната „Во паркот" гласи „Со малку зборови многу вистина". На почетокот, за поезијата на Бл. Конески авторката ја изнесува констатацијата дека таа (неговата поезија) „во исто време ни се нуди и како сложен феномен и како многу едноставен." Мотивот за оваа песна Р. Паноска го определува како непоетски: станува збор за „животна ситуација исполнета со емоции". Меѓутоа, според зборовите на авторката, „Големината и силата на големите творци се состои во тоа мотивите да ги бараат во микросредината. Токму тоа е карактеристично за Бл. Конески. Но секогаш тоа што го наоѓа во неа, го сооднесува со макросредината, па така неговите песни добиваат пошироко, општочовечко значење."

**5.** „Нож" е насловот на првата од двете песни што му ги посветил Блаже Конески на Григор Прличев. Таа гласи:

*(1) За ова срце сегде остраш нож*
*(2) а ножот веќе забоден е внатре –*
*(3) и стига само да се засмеам,*
*(4) ќе сетам веднаш колку длабоко*
*(5) ме пронижал, со колку танки жилки*
*(6) на остра болка в гради 'ртил тој.*
*(7) И тогаш реско усетувам дека*
*(8) сум избран – сета невола и тага*
*(9) и сета ропска потиштеност грда*
*(10) на еден народ да ја истрадам,*
*(11) молчаливо и тврдо да ја носам.*

*(12) И бележан со некој пален знак*
*(13) јас треба да ја сетам цената*
*(14) на секој подвиг што напред нѐ води,*
*(15) дволичноста на сека победа.*
*(16) О браќа, знајте – не само од подлост*
*(17) жабурлива јас страдам, што ја газам,*
*(18) а тајна чува мојот мрачен молк.*

Референцијалната и емотивната функција на јазикот се во оваа песна во рамнотежа; всушност, референцијалната функција ѝ претходи на емотивната, го подготвува успешно теренот за неа. Во овој кус преглед на особеностите на песната „Нож“ ќе се задржиме на следниве:

– Песната е напишана во прво лице еднина, од името на оној на кого му е посветена.

– На неколку места не се поклопува границата на стихот со синтаксичката граница, т.е. среќаваме пречекорувања (анжамбмани): четвртиот стих се прелева во петтиот, петтиот во шестиот, седмиот во осмиот, деветтиот во десеттиот, тринаесеттиот во четиринаесеттиот, шеснаесеттиот во седумнаесеттиот. Самиот Бл. Конески, во рамките на анализата на песната „Ленка“ од К. Рацин го карактеризира анжамбманот како појава што „остава скоро впечаток на прозаичност“ (1981: 207). Во песната „Нож“ ги среќаваме следниве видови пречекорување:

а. се одделува прилошка определба од прирок (*длабоко // ме иронижал*);

б. атрибутивен постмодификатор од центар на именска група (*жилки // на остра болка; потиштеност грда // на еден народ; цената // на секој подвиг*);

в. сврзник од прирок (*дека // сум избран*);

г. центар на именска група од неговиот атрибут (*подлост // жабурлива*).

– Обележен зборothред се јавува во рамките на именската група (*подлост жабурлива; сета ропска потиштеност грда*) и во рамките на реченицата (*...ножот веќе забоден е внатре; ...треба да ја сетам цената на секој подвиг што напред нѐ води; ...не само од подлост жабурлива јас страдам*).

– Целата песна се состои од четири синтаксички целости: развиени сложени реченици со развиени именски групи и со извесни усложнувања во структурата (со повеќе зависни дел-реченици); речениците се пра-

вилно оформени, има и независносложени и зависносложени (условни, декларативни, релативни). Ова сведочи за превладувањето на референцијалната функција.

– Авторот употребил и помалку употребувани граматички форми (*'ртил; бележан*), како и помалку употребувани лексеми (*иален; жилки; усетувам; потиштеност; жабурлива*).

В. Тушевски (1999: 376-377), меѓу другото, вака ја карактеризира постапката на Бл. Конески во наведената песна: „Особено е указателна последната синтагма *мрачен молк* (своевидна синестезија) и таа зрачи повеќезначно: небаре сета натежната тага да е збрана во овие два носечки збора...Уметноста на зборот... е остварена пред сѐ преку метафората *нож* што означува разделување, двоење, уништување, гибел итн. ...Стихот *на остра болка в гради 'ртил тој* сугерира звучност со најзвучниот консонант *р* и се чувствува чудесна еуфонија. Слично звучно согласје се нанижало и во стихот *И бележан со некој иален знак*, каде што по консонантот оди вокалот *е* и се создало милозвучје: *бе-ле-не-ле*, кое придонесува стихот да се доживува како звучна стројност.“

## Некои особености на драмскиот потстил

Тргнувајќи од Јакобсоновата теорија за односот меѓу метафората (како парадигма, како дел од системот) и метонимијата (како синтагма), Д. Лоџ (1988:99-110), заедно со Јакобсон, ѝ припишува на драмата метафорски карактер, и тоа врз основа на значењето на драмската уметност во историјата на културата. Според Д. Лоџ, драмата е произлезена од верски обред во кој „симболичната жртва ја **заменувала** вистинската“ и гледачите точно ја толкуваат како аналогон (нешто слично), а не како непосредна имитација на реалноста. Авторот тврди дека секоја драма, без оглед на тоа колку е натуралистичка во поглед на стилот, во својата суштност е метафорска, затоа што се препознава како **претстава**: тоа значи дека уживањето во текстот и во изведбата зависи од нашата непрекината свесност за тоа дека „не сме гледачи на реалниот живот, туку на конвенционализиран модел на реалноста, а пред нас го градат актери, кои не ги кажуваат своите зборови туку оние што им ги дал невидливиот автор.“ Фактот дека на крајот на претставата пред публиката ќе се поклони и оној актер што починал во последниот чин, сведочи за тоа дека има

разлика (понекогаш многу голема) меѓу актерот и неговата ролја, меѓу животот и уметноста.

М. Миочиновиќ (1981: 40) го карактеризира драмскиот текст како „специфична форма на литературниот дискурс“ по тоа што содржи вградена театралност, бидејќи е пишуван за да биде изведуван на сцената.

Според Р. Ингарден (1981: 252-263) говорениот збор на сцената (односно: претставениот говор) се одликува со тоа што е чин (акт) на ликот што зборува, но истовремено и форма на дејствување на ликот на кој му се зборува; важен е тонот и начинот на кој се кажува текстот, но тој дејствува и со својата содржина. Инаку, тонот и начинот на кажување на текстот го откриваат карактерот на ликот што зборува.

Меѓутоа, не треба да се заборави на гледачот, а овој не смее или не би требало да реагира на ист начин како ликовите, на пример, да почувствува страв, одбивност или загрозеност и соодветно да се однесува, зашто на тој начин се губи основната смисла на драмскиот текст и на неговата изведба што ја следи гледачот на сцената: естетското сфаќање. Гледачот, како што наведува Р. Ингарден, однапред мора да се подготви на некаков чувствен став на **дистанција** кон она за што се зборува, односно кон она што се случува на сцената, во претставениот свет, па на таков начин нема да се чувствува (премногу) загрозен и нема да се однесува така како што се однесува загрозениот лик на сцената.

Во рамките на драмскиот род се врши традиционална поделба врз основа на доминантната емотивна вредност и на начинот на кој е претставен животот, па добиваме: трагедија, комедија, трагикомедија, како и т.н. вистинска драма. Поделба може да се направи и врз основа на комуникациската намера, и тоа на: театарско дело, опера, филм, драма за читање. Меѓутоа, според Х. Маркјевич (1974: 143) најдобра основа за поделбата во драмскиот род даваат следниве фактори:

– композицијата на делото, т.е. дали се работи за отворена или за затворена форма;

– доминантниот елемент (дали се фрла акцентот на дејството, или на ликовите, или пак се прави хроника на настаните);

– карактерот на драмскиот „настан“ (дали станува збор за единствена акција со затворен тек на настаните, или за панорама на истовремени настани, или пак за статична драма и сл.).

Во врска со развитокот на македонската драмска литература, Н. Петковска (1999: 223-235) како најважни карактеристики ги наведува:

а. „забрзаниот" развиток на македонската литература. Авторката го определува развојниот пат на македонската драма: од битовата, преку соц-реалистичката, реалистичката и модерната, па сè до постмодерната македонска драма;

б. фолклорната традиција. Според авторката, „фолкорот е конститутивен елемент на македонската драмска литература од почетокот на дваесеттиот век" (М. Цепенков, В. Чернодрински), како и на битовите драми од периодот меѓу двете светски војни (В. Иљоски, Р. Крле, А. Панов). Ова интересирање за фолклорот се задржува сè до шеесеттите години, а „нов импулс за користење на фолклорот се забележува во самиот почеток на осумдесеттите години, со појавата на драмите на Г. Сталев (*Болен Дојчин* и *Анѓелина*)". Фолклорот може да помогне како добра основа за коментирање на современи настани.

в. поврзаноста со европскиот односно со светскиот литературен контекст. Во врска со ова, авторката ги наведува драмските текстови што содржат елементи од сите познати правци во овој вид творештво.

* * *

Драмските текстови се одликуваат со тоа што авторот во нив се јавува непосредно само во ремарките, а инаку се крие зад своите ликови. Од јазична гледна точка, бидејќи драмските текстови се пишуваат, по правило, за да бидат говорени, авторот мора да внимава на тоа да звучат природно исказите на неговите ликови, значи овде не се претставува само животот туку и начинот на кој зборуваат соодветните луѓе: за да бидат веродостојни, ликовите треба да зборуваат така како што би зборувале типовите луѓе што ги претставуваат.

Во продолжение донесуваме извадоци од два драмски текста:

**1.** Васил Иљоски: ЧОРБАЏИ ТЕОДОС

*АРСО: Со здравје и со добро, Стојанке! Е, бре чорбаџи Теодосе, ја расилака сиромашката! Требаше за атер да испиеш една чаша вода!*

*ТЕОДОС: Ами, не турам јас за атер во мојата уста од секаква рака!*

*АРСО: Ама чиста е девојката. Виде сам.*

*ТЕОДОС: А, смуѓра. Црна како Циганка.*

*АРСО: Е, чорбаџи Теодосе, ако те викаат цимрија, има зошто: и на сонцето сенка ќе му најдеш. Вистина, малку е црна, ама знаеш како се вели: црното грозје е послатко. Не сакам во туѓо тенџере сол да*

*турам, ама ќе ти речам еден збор, чорбаџи Теодосе: оваа девојка е токму за твој Томче.*

*ТЕОДОС: Држи си го зборот за добро утро, Арсене! Самарот е за магаре, а за ат треба седло шиклосано.*

*АРСО: Вистина, тајко ѝ е самарџија, ама што се вели зборот, не гледај го коренчето, гледај го цвеќенцето.*

*ТЕОДОС: Остави тоа што не бива. Да ја свршиме работата со лозјето.*

*АРСО:* (Не знае што да прави, станува, гледа кон градот.) *Па... ќе ја свршиме, чорбаџи Теодосе. Туку сакав да ти го раскажам сонот... Токму за лозјето... Гледам, се завил над него еден облак... Голем, голем, темен градобитен... А јас, да се престорам во змев, да летнам, да го растурам...*

*ТЕОДОС:* (Го прекинува.) *Е, Арсене, сега сониште ќе раскажуваш! Остави! Еве вака: знаеш колку имаш да ми даваш. Еве го сенетот.* (Вади од џеб хартија.) *Да видиме колку ти чини лозјето, па да направиме нов сенет уште колку ќе ми останеш борчлија и да ја свршиме работата.*

*АРСО: Уште борч...* (Пак станува, гледа.) *Ќе ја свршиме, не е лозјето зајак да избега...* (Се слушаат свирки оддалеку.) *А, ете ги Ѓорѓовци. Еве ги кумашинците, чорбаџи Теодосе!*

Овој кус извадок покажува нерамноправен однос меѓу двата лика: едниот (мисли дека) е доминантен, а другиот се обидува да ја одржи таа форма, но и со извесен такт да укаже на тоа со што не се согласува. Двата лика во јазичниот израз употребуваат: историзми (*сенет*) разговорни елементи (*цимрија; борчлија*) и народни фразеолошки изрази (*црното грозје е послатко; во туѓо тенџере сол да турам; на сонцето сенка ќе му најдеш* и сл.).

**2.** Живко Чинго: КЕНГУРСКИ СКОК

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Дали си претставник на комунистичката партија или друга назадна организација?*

*ЧАЛИ: Но! Политика, но! Ај симиал џаб, Мистер Френч! Си ја гледам работата!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: На тоа прашање се одговара кратко и јасно: но, не сум член на комунистите!*

*ЧАЛИ: Но! Не сум член на комунистите!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Дали веруваш во Бога?*

*ЧАЛИ: Но! Не верувам во Бога!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Мораш да веруваш, Чали! Австралија е божја земја, австралиските луѓе се набожни... Слатки Боже! Слатки Боже!*

*ЧАЛИ: Слатки Боже, слатки Боже!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Јес, Чали! На ова прашање исто кратко и јасно ќе одговориш: да, верувам, верувам!*

*ЧАЛИ: Да! Верувам, верувам!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Дали си осудуван, од кој суд, за какво дело?*

*ЧАЛИ: Тоа најповеќе ме изгоре, Френч! Многу се исплетка. Еднаш судот реши против, после реши да се вратам на работа... А Ѓорѓ, мојот другар, што ми беше сведок, ќе биде отпуштен оти лажно сведочел, природно! Ела сега, фати му го крајот... Арен маж беше Ѓорѓ, камарад, на сите им удри шлаканица, вака, природно! Таа раката уште поголема од мојава, кога му ја стави на масата од судот, ја давам, вели, сечете ја, ако не ја зборувам вистината! А семеен, жена му без работа, мајка, татко, стари луѓе, три дечиња, сè на негови плеќи, природно! А бре аман, се зборувала вистината во денешно време и на ова место, аман ќе се запустиш! Ништо! Ѓорѓ – ништо! Јас сум член партије и не ми дава совеста, Партија и друг Тито ме воспитал, црвена е мојава крв, другари! Ами не ќе се сретнеме пред три недели на портот... го чекаше семејството... Природно! Секој ден одеше на портот... Го чекаше бродот, Френч! Но јас не сум член партије, Френч, но Ѓорѓ, мојот брат, мојот другар Ѓорѓ беше комуниста! Јес! Не ми дава поинаку совеста, Френч... Но, но! Не сум осудуван, сори! Убијци! Убијци!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Влегуваме поеднакво, мистер Чали! Фифти-фифти!*

*ЧАЛИ: Јес! Убијци!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Заеднички се покриваат трошоците направени во подготвителниот дел – хонорарот за баристата и болничките услуги. Ќе бидете сместен во Кинг хосиитал, оф хос, кралска нега, или сè иет проценти од целиот бизнис, сметан и ишуренсот! Во случај на спор федералниот гад во Камбера ќе расправа, децорајт! Повелете, потпишете, мистер Чали!*

*ЧАЛИ: Јес!*

*КРИС ДИДАЈКА: Бед лак!*

*МИСТЕР ФРЕНЧ: Честитам, мистер Чали! Гуд лак!*

*ЧАЛИ: Тенкју, мистер Френч! Исто така, Крис! Тенкју на сите!*

*КРИС ДИДАЈКА: Бе9 лак! Бе9 лак!*

Извадоков ја илустрира способноста на Живко Чинго за претставување на типичен израз на определени ликови. Ова особено се забележува во монологот на главниот лик, полн со недоречености и со асоцијации.

# ПУБЛИЦИСТИЧКИ ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ (ЈАЗИКОТ НА СРЕДСТВАТА ЗА ЈАВНО ИНФОРМИРАЊЕ И НА ПУБЛИЦИСТИКАТА)



## ПРИСТАПНИ БЕЛЕШКИ

**Публицистичкиот функционален стил можеме да го определиме како вид меѓучовечко општење во чии рамки едната страна информира широк круг читатели / слушатели / гледачи за настани – актуелни или минати – оценети како важни или интересни за говорната заедница.**

Публицистичкиот функционален стил се дели на два потстила: **новинарски** и **монографско-публицистички**.

### Новинарски потстил

**Новинарскиот потстил** на публицистичкиот функционален стил се смета за основен и всушност авторите што го обработуваат овој функционален стил се задржуваат најмногу на крактеристиките токму на овој потстил.

Одделни автори, во рамките на новинарскиот потстил разликуваат: информативен, аналитички и белетристички (односно книжевнопублицистички) род, а Бранко Тошовиќ ги споменува уште и енигматскиот род (крстозбори, ребуси) и стрипот.

Информативниот род се пројавува во вид на вест, соопштение, интервју, а барем некаков вид информација добиваме и од рекламите и од

огласите. Аналитичкиот род го среќаваме во вид на уводници, коментари, прикази, рецензии, критики, полемики, рубрики (колумни), а белетристичкиот – во цртички, репортажи и фељтони.

**Она што ни доаѓа како резултат на дејностите во рамките на новинарскиот потстил може да се нарече општествено-политичка лектира со современи, актуелни теми.** Овој потстил покрива широк опфат општествени дејности и односи: политика, економија, морал, филозофија, наука, образование, култура, уметност, спорт, забава, како и теми од секојдневниот живот. Всушност, во средствата за јавно информирање може да стане збор за кој било или за каков било настан, под услов за него да постои општествен интерес (само треба да се внимава на тоа кој определува што е тоа општествен интерес). Новинарскиот потстил го одразува животот непосредно, но не му се туѓи типизацијата и обопштувањето, кои можат да бидат застапени во толкувањето на настаните, а особено во рамките на аналитичкиот род. Овој потстил има динамичен карактер: средствата за јавно информирање се менуваат со времето, а особено со општествените промени; тие го носат печатот на своето време.

Новинарскиот потстил на публицистичкиот функционален стил има две основни карактеристики: **информативна и дејствувачка.**

Помалку или повеќе, дејствувачката функција се сведува на следниве дејности: убедување на корисникот на средството, придобивање за определена идеја, како и мобилизација за евентуално дејствување – во полза на издавачот, а тој може да биде: државата, потоа една партија, група акционери, или пак една личност. На овој начин, средствата за јавно информирање стануваат важен фактор во формирањето на јавното мислење во една средина (се разбира, многу зависи од средината; на пример, од анкетите во врска со изборите од 1998 година, најголемиот дел од 1600 анкетирани од сите краишта на Република Македонија, од сите возрасти и од сите националности – одговориле дека се определиле за кого ќе гласаат **пред** да почне предизборната кампања преку средствата за информирање).

Промената на општественото уредување во деведесеттите години доведе до големи промени во рамките на новинарскиот потстил, пред сè во поглед на бројот на дневните весници, на списанијата, на радиостаниците и на телевизиските канали. Голем број од нив инсистираат на својата независност, но ова тврдење, се чини од разбирливи причини, треба да се прими со извесна резерва, само што зависноста, односно определеноста за некоја страна може да се манифестира отворено и не многу отворено,

на прикриен, суптилен начин. Меѓу методите на второв начин спаѓа и премолчувањето на извесни настани или личности, во согласност со тврдењето дека не се случило она за што не јавиле средствата за јавно информирање, а од друга страна, поставување во фокусот на настани и личности што се во согласност со политиката на определеното средство.

Како карактеристика на нашиот новинарски потстил можеме да го наведеме и кампањскиот карактер: како некој да дава знак да се почне со една тема, извесно време да се елаборира само таа, а потоа да се заборави на неа.

Новинарскиот потстил се појавува во две **форми**: **пишувана** (во печатот) и **говорена** (на радиото и на телевизијата).

Пишуваната форма на јазикот се смета за основна во овој потстил не само затоа што е печатот постар од другите средства туку и затоа што и на радиото и на телевизијата сè уште во најголем број случаи – на телевизијата: отворено или со помош на „идиот“ – се читаат претходно напишани текстови.

Наведените видови средства за информирање имаат свои специфичности условени од нивниот карактер: предност е на радиото и на телевизијата што можат веднаш по примањето на некоја важна вест да ја прекинат редовната програма и да ја емитуваат, а предноста на весникот се состои, меѓу другото, и во тоа што може читателот да му се навраќа кога сака или кога има време за читање. Сликата кажува многу, толку многу што понекогаш и не се потребни зборови; затоа е скоро постојано присутна на телевизијата, а ја употребуваат и весниците и списанијата. Од друга страна, и радиото има свои предности затоа што не го ангажира целосно примачот: тој може да се занимава и со други работи, а сепак да ја следи програмата. За сегашнава состојба може да се каже дека како најатрактивно средство за информирање (но и за забава) се јавува телевизијата.

Новинарскиот потстил им е потчинет на основните цели: колку што е можно побрзо да се информираат колку што е можно повеќе адресати (а тоа се луѓе на различна возраст, од различен пол, со различен степен на образование, па и со различни интереси и сфаќања) и да се убедат, да се поттикнат на евентуално дејствување, со тоа што им се овозможува да се запознаат со ставовите на конкретното средство за информирање. Понекогаш доаѓа до израз и потребата да се продаде весникот или да се зголеми слушаноста или гледаноста на некоја емисија и тоа се прави и со не многу препорачливи средства (почнување на емисијата со шокантни

вести, правење сензација од неважна вест, извлекување реченици од контекст и сл.). Можеби треба да се помисли на ефектот што го оставаат таквите вести, особено ако се однесуваат на нашава држава, а ефектот е: исплашени читатели, слушатели и гледачи, при што со формулата „истрагата е во тек“ се создава атмосфера на апатија и немоќ.

Текстовите во овој потстил имаат, по правило, еден автор и тој го изнесува директно својот став или ставот на редакцијата. Кога ќе сретнеме во новинарски текст заменска и глаголска форма во прво лице еднина, или во авторска множина, знаеме дека станува збор за авторот на текстот, макар што има толкувања и дека (во вториот случај) зад него стои редакцијата. Еве неколку примери: *Ако* ***речам*** *дека тие сè уште немаат цивилизациски капацитет да изградат модерно, организирано, демократско општество, тоа не е етничка предрасуда, туку факт; Сега* ***можам да се вратам*** *на прашањето од критично значење: амнестијата е акт на волја, но волја за што?; Со г-ѓа Д. Д.* ***разговаравме*** *за актуелната безбедносна состојба во Република Македонија* и сл. Поголем е, сепак, бројот на примерите кога авторот не се споменува себеси, туку за настанот или за појавата зборува директно (во трето лице), така што се добива впечаток дека се општоважечки ставовите што ги изнесува, на пример: *Ретко кој не знае дека македонскиот спорт подолго време е клинички мртов...* Ако се изнесува туѓо мислење, тоа, по правило, се цитира или се интерпретира: *...некои работи веќе не зависат од нас. Како што би рекле стоиците: „Судбината го води за рака паметниот, а будалиот го влече.“*

На начинот на оформување на текстовите во рамките на овој потстил влијае фактот дека тие (текстовите) се подготвуваат, по правило, со голема динамика: вестите за дневните настани во печатот треба да излезат следниот ден, а на радиото и на телевизијата – во термините предвидени за вести. Динамиката на работата, брзината со која треба да биде напишан текстот, одбележена од сите автори што се занимавале со овој потстил, доведува до создавање модели, односно клишеа во составувањето на текстовите, а за да не дојде до монотонија и до неатрактивност на прилозите, во печатот новинарите се служат, меѓу другото, со наднаслови, наслови, поднаслови и меѓунаслови, на радиото – со звучни говорни и музички илустрации, а на телевизијата – со снимен материјал. Секојдневното претставување на често типични настани и дејства, во кои се менуваат само актерите, доведува природно до стереотипно оформување на текстовите. Во овој потстил, како можеби во никој друг, опре-

делени изрази се прифаќаат брзо, се шират, но и многу брзо застаруваат, како што беше случајот со слоганот: *Македонија – оаза на мирот.* Слоганот беше широко прифатен, но набрзо со него почна да се иронизира, а беше и основа за создавање нови: *Оаза на мирот – пустина на духот,* како и: *оаза на криминалот.*

При директните преноси, пак, текстот се создава истовремено со настанот за кој се известува. Одделно место имаат разговорите и дискусиите што се емитуваат истовремено со нивното одвивање, при што новинарот има задача да му даде тек на разговорот, но и да не дозволи застранувања од различен вид. Во вакви случаи доаѓа до израз не само подготвеноста на новинарот во врска со темата и не само неговата снаодливост – туку и степенот на владеење на јазикот.

Новинарскиот потстил е тесно сврзан со определено општество во определено време. Затоа, како постојана особеност на овој потстил се јавува променливоста на изразните средства: оние што ги одразуваат промените во животот и оние што служат за одбегнување на шаблоните, на клишеата и што претставуваат освежување барем за извесно време. Ова им дава основа на одделни проучувачи да одделат два вида основни јазични средства во овој потстил: 1. автоматизирани средства, кои не предизвикуваат особена реакција и 2. актуализирани или активирани средства, кои привлекуваат внимание со својата необичност и свежина. Меѓутоа, и авторите што ја прават оваа поделба нагласуваат дека меѓу двете групи нема остра граница со оглед на фактот дека оние од втората група брзо преминуваат во првата.

Општо земено, новинарскиот потстил вклучува различни средства од различни функционални стилови: пред сè од административниот и од научниот, но во последно време сè повеќе – од разговорниот; застапеноста на елементи од уметничколитературниот функционален стил зависи од начитаноста на новинарот. Овој потстил, поради тоа, придонесува за ширењето на националниот јазик меѓу поголем број зборувачи, кои на тој начин го збогатуваат својот речник. Во овој потстил, а особено во информативните и во аналитичките текстови треба да биде застапен стандардниот јазик.

Повеќе фактори придонесуваат за подобар или за полош квалитет на она што ѝ го даваат на една говорна заедница средствата за јавно информирање: сопственикот, неговите цели и неговата материјална моќ (односно тоа колку сака да вложи во конкретното средство за информирање), што е тесно сврзано со изборот на новинарскиот кадар. Важен

фактор се и читателите / слушателите / гледачите: нивните желби и потреби.

Во нашава држава, според Законот за дифузна дејност донесен во 1997 година, радиостаниците и телевизиските канали се поделени на јавни радиодифузни претпријатија (а тоа се поранешните државни) и трговски (приватните). Во 1998 година сме имале околу 80 приватни радиостаници и околу 60 приватни телевизиски канали што добиле дозвола за емитување програма (во овој број се вклучени и радиостаниците и телевизиските канали што емитуваат програма на јазиците на националните малцинства), а ако се додадат кон тоа и поранешните локални државни радиостаници, потоа МРТВ, се добива една навистина голема бројка за еден толку мал простор. Кон ова уште треба да се додаде и преземањето вести од познатите странски агенции, преземањето или следењето телевизиски програми од соседните држави, како и кабелската телевизија.

Од друга страна, не е мал ни бројот на печатените средства за информирање: 6 дневни весници (на македонски јазик) и далеку повеќе периодични изданија, вклучувајќи ги гласилата на одделни политички партии.

Од сето ова може да се заклучи дека граѓаните на Република Македонија имаат широки можности да се информираат за настаните кај нас и во светот, но и да се забавуваат, зашто, на пример, повеќето приватни радиостаници се задоволуваат – во најголем број – со емитување музика, а приватните телевизиски канали – со мали исклучоци – емитуваат музички спотови, серии, филмови, како и огласи и реклами. Огласите и рекламите се исто така широко застапени и во весниците и во списанијата, во кои превладуваат вести (од Државата и од најблиското соседство). Само мал број дневни весници имаат поголем број рубрики на кои можат да се задржат читатели од различни профили.

Во нашава средина повеќе специјалисти по јазик го разгледувале новинарскиот потстил токму од гледна точка на стандарднојазичната норма изнесувајќи низа забелешки во врска со нејзиното почитување. Дури и Хорас Лант во својата *Граматика на македонскиот литературен јазик*, објавена во 1952 година на англиски, вели дека не се служел со печатот како извор за ексцерпција на примери поради силното влијание од српскохрватскиот јазик (како што се нарекуваше тогаш).

## Општи карактеристики на јазичниот израз во рамките на новинарскиот потстил

**а**. Во врска со фактот дека средствата за јавно иноформирање го следат животот во една говорна заедница и го одразуваат, пред сè со јазикот, на прво место ја споменуваме особеноста на јазикот во нив – да содржи **актуелни зборови и изрази.** Така, во средствата за јавно информирање ќе сретнеме нови зборови сврзани со дадениот период од политичката и од економската сфера, од областа на културата, на науката итн. Тие зборови спаѓаат во терминологијата на наведените и на другите области, а со информациите се пренесуваат во средствата за јавно информирање и стануваат достапни за поширок круг зборувачи. Новинарскиот потстил е под силно влијание на политичкиот живот и го одразува политичкиот строеж на соодветното општество: државите на Источна Европа тоа го доживеаја на почетокот на последната деценија на 20 век, нарекувајќи се *држави во процес на транзиција*, а потоа и *држави во процес на трансформација.* Кај нас веќе одамна не се во мода зборовите од типот: *петолетка* или *ударник,* но не е во мода ни именската група *самоуправно социјалистичко општество.* Денес се зборува за *партиски плурализам,* за *пазарна економија,* како и за *приватизација* и за *денационализација,* па за *правна држава* и сл. Единиците на власта, како и партиите веќе немаат *претставници за печат*, туку *портпароли;* веќе не се држат *конференции за печат* туку *прес-конференции*, а државниците и воопшто државните службеници не одржуваат *средби* или *состаноци*, туку *самити.* Често ги среќаваме и следниве именки / именски групи: *имплементација; терорист; меѓународен тероризам; политичка сцена; етничко чистење; блокада (на сообраќајници, на патишта); организиран криминал; територијален интегритет и суверенитет* и сл. Како што може да се забележи, во рамките на актуелните зборови и изрази има многу туѓи, пред сè интернационализми, но се чини дека се најактуелни зборови и изрази преземени од англискиот јазик: *лидер, лузер, консензус, мониторинг* и сл. Се појавуваат именски групи составени од зборови меѓу кои нема формално согласување и со тоа несоодветни на македонскиот граматички систем: *мини бизнис центар; стенд-бај аранжман; кетеринг услуги; лоби групи; офис депо; шелтер центар* и сл. Доаѓа, исто така, и до преосмислување на веќе прифатени интернационализми и тоа под влијание на англискиот јазик: *асоцијација* (за *здружение*); *администрација* (за *влада*); *спикер* (за *претседател на парла-*

*мент*); *интервју* (за *разговор за примање на работа*); *конференција* (за *лига во спортот*); *тајминг* (за *определен временски период*) итн.

б. Во средствата за јавно информирање среќаваме низа примери на **сликовито изразување, употреба на тропи, игра со јазикот**. Примери: *на маргините на самитот; перење пари; перење биографии; армија невработени; бројките зборуваат; пулсира срцето на градот; море од луѓе.* Насловите исто така можат да послужат како примери: *Рафалите во Тетовско можат да го убијат дијалогот; Војната ги зголеми кириите; Падот на стопанството ја спушти марката; Данокот на додадена вредност ќе ги поскапи становите за десет отсто* и сл.

Богат извор за примери од ваков вид се прилозите од областа на спортот. Така, за да се одбегне монотонијата со повторувањето на имињата на клубовите, се употребуваат или неутрални соодветници како: *вардарци, пелистерци* и сл., или пак сликовити: *црвено-црните; шпедитерите; светците; бебињата; Кралскиот клуб; Старата дама; Волчицата; фармацевтите; виолетовите* итн. Во овие текстови среќаваме и низа заемки од други области, но и од еден спорт во друг: *Домаќините ја издржаа опсадата на својот гол; Вардарци во дуел со новинарите; Гостите ја прокоцкаа шансата; Реми во вечното дерби; Овој клуб ја брка четвртата титула; Поради добиени црвени картони О. Д. заработи три меча пауза; Тие го визираа пасошот за Лигата на шампионите* и сл. Многу често се среќава фразата дека публиката ќе биде *осмиот* или *дванаесеттиот играч.* Врз основа на карактеризирањето на атлетиката како *кралица на спортовите*, создадена е констатацијата: *Кралицата на спортовите кај нас е сиромашна принцеза.* Како што може да се види, и овде среќаваме примери за клиширан израз, а кон горните, можеме да ги наведеме и следниве (Т. Треневски 1998: 343-364) : *беше демонстриран брз, динамичен и експлозивен фудбал; се играше отворено, бескомпромисно, машки; се играше јалово; тоа беше просто мачење на топката; играа без жар, како да имаат олово во нозете; упати проектил, вистинска бомба; ја затресе противничката мрежа* и сл.

в. Во тесна врска со начинот на подготвувањето на прилозите, како и во врска со споменатото сликовито изразување, важно место во јазикот на средствата за информирање имаат **фразеолошките изрази.** Тие му служат на авторот на текстот или на исказот, употребувајќи готов израз – во куса форма да го искаже својот став, а истовремено посилно да влијае на емоциите на примачите. Во зависност од контекстот (но и од односот на редакциите кон слободата на изразувањето) во јазикот на сред-

ствата за јавно информирање можеме да сретнеме фразеолошки изрази од различен произлез: *Од понеделник четворката повторно очи в очи; Охридскиот преговарачки маратон тргна од мртвата точка.* Покрај тоа, голем е бројот на примерите во кои се врши модификација на фразеолошките изрази, пак во зависност од контекстот, на пример место: *шој пали и гаси – тој жари и пали.*

Она што може да се нарече особено изразена карактеристика на македонските средства за јавно информирање е широката употреба на преведени фразеолошки изрази од српскиот јазик (Т. Треневски 2002: 241-250): наспрема *во лагата кратки се нозете,* што претставува превод од српски, треба: *со лага ага не бидува;* наспрема *кој рано рани, две ќреки граби,* треба: *рано пиле рано пее;* наспрема *чиста сметка, долга љубов,* треба: *круши делени, спокојни заби;* наспрема *испечи па речи,* може да се каже: *не пуштај си го јазикот пред умот;* или: *голем залак касни, голем збор не вели/речи;* место *се фатија во костец,* треба: *се фатија гуша за гуша* итн.

Покрај овие треба да се одбележи и присуството на изрази од англискиот јазик, кои се застапени или во оригинал, или пак во транскрипција, но и во превод (Т. Треневски 2002: 241-250): *Во таква ситуација, меѓународната дипломатија, којашто – like it or not – има влијание на домашната политичка сцена, е во ситуација да го избере помалото од двете зла; М. го има добиено имиџот на „бед гај" и не го „пере" океан; Ставот беше „сакам-нејќам", ама на крајот ги притиснаа и ставот беше „земи или остави"* (на англиски: *take it or live it*) итн.

г. Употреба на **обопштувачки изрази** од типот: *кругови, структури, фактори, субјекти, извори* и сл., на пример: *политички, воени, книжевни, дипломатски* итн. Обично, кога не се конкретизира изворот на информацијата, се вели: *Како што дознаваме од книжевни кругови...; Од сигурни извори блиски до Владата...; Во дипломатските кругови се зборува дека...; Американски дипломат, кој сакаше да остане анонимен, ни изјави дека...*

д. Како **публицистичка парентеза (вметнување)** се карактеризираат изразите: *како што е познато, како што се знае; како што вели една стара пословица* и сл. Стереотипно е и наведувањето на изворите: *Според весникот „Вечер"...; Како што јавува агенцијата „Миа"...; Кабинетот на Претседателот на Републиката соопштува...* итн.

ѓ. **Контактот со читателите / слушателите / гледачите** во различните средства за информирање се изразува на различни начини. На

радиото и на телевизијата има обраќања од типот: *Драги / почитувани слушатели / гледачи / пријатели на музиката* и сл. Во печатените средства за информирање, по правило, нема такви обраќања, освен во ретки случаи во уводници. Сепак, може да се сретне индиректно обраќање од типот: *Читателите веројатно ќе се сетат дека ние бевме првите што го воведоа зборот „промени“.*

е. Во основата на овој потстил лежи стандардниот јазик, па сите други елементи што ги среќаваме во него – од книшки до разговорни – можат да бидат стилски активни. За одбележување е навлегувањето на **разговорни елементи, жаргонизми, сленгизми** и сл. Наведуваме пример од едно интервју (зборува новинарот): *Е, како вака збориш? Ајде признај колку пати си видел интелектуално типче во кола со шестцифрена цена, и тоа во евра. Обично, кога ќе отвори врата, прво очи ти кинат кабрио кондури, нога хронично у лонгета, костум циклама боја, акварел кравата, фризура а ла цигерица и задолжително неколку килограми злато...*

Во рамките на (политички) осврти, коментари, колумни, дневници и сл. читаме и слушаме: *Перо си го разби малерот и сега веќе нема трте-мрте; Згора на сѐ, ако и „мецународнава“, свесна дека тупкањето по рамо не ја чини пари, реши да удвои доза со депеши и со поддршка за „храбриот лидер“ Боро, кој „не смее да им попушти на притисоците од Македонците за прекин со попуштање пред притисоците“ на ДУИ-циите...(го обравме бостанот)!; Ма, на дечкиве сега болье им иде со Боро отколку со Киро по 94-та!; ... сега, малку што си преживљаваат трауми од „падот“, а ете, уште некој да им се сити на макиите* итн. итн.

ж. Во врска со дејствувачката функција на средствата за јавно информирање стои функцијата на **убедување со помош на јазикот**. Важно е од кои позиции зборуваме и каков ефект сакаме да предизвикаме кај примачите: во врска со еден ист човек, на пример, ако сакаме да предизвикаме антипатија, ќе го наречеме „скитник“, а ако сакаме да предизвикаме симпатија ќе го определиме како „бездомен човек“ (В. Писарек 1980:156-157). Овој автор нагласува: „Ако сакаш да го смениш односот на луѓето кон нешто, именувај го на друг начин.“ Овде се наведуваат примери во врска со зборови што добиле со текот на времето негативна конотација и биле заменети со други (вакви примери имаме и во нашава средина). На ова може да се одбележи дека упорната употреба на имиња со негативна конотација (на пример: *Славомакедонци*) го сигнализира односот кон носителите на тие имиња.

Покрај ова, В. Писарек, укажувајќи на фактот дека е многу важна во средствата за информирање страната од која се тргнува, наведува неколку примери преземени од сатиричниот речник на Американецот Е. С. Херман: *верба* – нашето најдлабоко убедување, *фанатизам* – најдлабокото убедување на нашите противници; *независен* – наш сојузник, *сателит* – сојузник на нашите противници; *информирање на јавноста* – нашите лаги, *пропаганда* – лагите на нашите противници.

а. Лексиката на новинарскиот потстил

Лексиката на новинарскиот потстил е нееднородна и променлива. Таа е секогаш современа и, по правило (барем би требало да биде), лесна за разбирање. Различните теми застапени во средствата за јавно информирање ја условуваат употребата на лексички елементи од другите функционални стилови (научен, административен, уметничколитературен, разговорен). Покрај тоа, за да се одбегне монотонијата и да се привлечат корисниците на средството, се употребуваат експресивни јазични средства. Еве неколку примери за употреба на разговорни зборови во контексти што се оформени во духот на стандардниот јазик: *Хируршките клиники* ***кубураат*** *со конци, гази и сл.; Од тоа пензионерите многу* ***ќе се офајдеа;*** *Најголема несреќа што може да снајде еден човек денес е да го озборуваат дека е скаран* ***со рушветот;*** *По скенирањето, тие ќе направат* ***есап*** *и ќе испратат понуда со програма за развој.*

Се разбира, широко е застапена интернационалната лексика, а се забележува, особено во последно време, силно влијание од англискиот јазик. Овде ќе наведеме еден пример од јазикот на печатот: именката *клуб* е одамна прифатена во нашиот јазик во оваа форма, меѓутоа под влијание на англискиот изговор на оваа именка, се појавија именките *клабинг* и *клабери*, кои се во тесна врска со наведената именка *клуб*, па би требало и таа да гласи *клаб*, или пак да сториме нешто со *клабинг* и *клабери*...

б. Зборообразување

1. Во новинарскиот потстил среќаваме глаголски и одглаголски именки што се резултат на процеси на номинализација: *вооружување; изградба; соработка* и сл.

2. Забележливо е присуството на суфиксот *-ост*, со кој се добиваат апстрактни именки што означуваат особеност: *солидарност; верност* итн.

3. Во согласност со присуството на интернационална лексика, се среќаваат и голем број интернационални префикси и суфикси: *антифашизам; контрамерки; дезинформација; прозападен;* како и: *иоларизација; капитализам; пасивизира* и сл.

4. Кај придавките се јавуваат сложенки и полусложенки: *меѓупартиски; општопознат; општествено-политички; социјално-економски* и сл.

## в. Морфологија

1. Во овој потстил процентот на застапеност на именките е поголем во споредба со оној на глаголите, со што може да се добие т.н. статичен карактер на текстовите. Покрај тоа, како карактеристика на овој потстил може да се спомене и широката застапеност на сопствените имиња, како и на скратениците.

2. Широко е застапена и појавата на супстантивизација на придавките: *Способност да се употреби наученото.*

3. Што се однесува на глаголите, во зависност од контекстот можеме да ги сретнеме сите најчестоупотребувани глаголски форми, но за одбележување е употребата на пасивот: *Ставовите се откриваат појасно во полемика; Преземени се мерки за надминување на проблемите* и сл.

4. За одбележување е односот кон категоријата прекажаност, затоа што ако треба да се даде знак дека му се верува на изворот, може да се сретне и минато определено време, а во случаите кога се изразува иронија или дистанцирање – да се употреби минато неопределено: *Девет лица загинаа во тешката сообраќајна несреќа што се случи прексиноќа на магистралниот пат Подгорица – Цетиње во Црна Гора; Според овој автор, македонскиот јазик бил регионална варијанта на бугарскиот!*

## г. Синтакса

1. Голем број прилози во рамките на новинарскиот потстил се јавуваат со развиени именски групи, со кои се добива широк обем на инфор-

мации, добиени по пат на номинализација: *извонреден подем на креативните дејности на работниците од областа на културата.*

2. Во врска со прирокот, за овој потстил е карактеристичен декомпонираниот или аналитички, односно перифрастичен прирок: *води борба, преговори; изрази надеж, поддршка; укаже помош; преземе обврска, чекори, мерки; донесе решение; земе учество; пројави интерес* итн.

3. Во поглед на структурата на реченицата, на една страна стојат препораките за едноставна, куса реченица, а на друга – се јавуваат сложени реченици од сите видови. Голем е бројот на реторичките прашања, но и на прашалните реченици што добиваат одговори, како и набројувањата, надоврзувањата со повторувања и сл.

Во книгата „Новинарска реченица", Бранко Героски (во врска со информативните родови) се јавува со повеќе совети во поглед на правилата на новинарското изразување (да се пишува јасно, разбирливо и прецизно, кусо и динамично), како и во поглед на граматичките и стилистичките правила (да се употребува стандарднојазична лексика, да се одбегнуваат туѓи зборови, жаргонски изрази и клишеа, да не се претерува со фигуративни изрази, да се создаваат куси и јасни реченици, да се одбегнува пасивот, да се внимава на зборoредот во реченицата и сл.), а одделно внимание му посветува на прашањето на насловот, при што нагласува: „Најважно од сè – биди инвентивен!" Авторот ја завршува книгата со неколку примери за инвентивни наслови: *Новомаалци имаат олимписки базен, а се капат во корито; Личен печат на безличните фасади; Имаше ли голман на голот?; Орелот ќе лета само на празници; Луѓето ги отворија прозорците, но не и душите* итн.

Наведуваме неколку извадоци од новинарски прилози, за илустрација на сето горенаведено:

### *(1) ПОЛИТИЧКИ ОПОРТУНИТЕТ? КАКО ДА НЕ!*

*...кога веќе некој заинал да воспостави релација меѓу политичкиот процес и судбината на киднапираните, ние немаме никаква морална дилема: дури и најплодоносниот политички процес не вреди колку судбината на еден единствен човек! И никој нема право да бара од киднапираните и од нивните најблиски да бидат жртви на политичкиот процес. Затоа, има само два начина да се затвори оваа непријатна приказна: или киднапираните да се ослободат (ако, дај боже, сè уште се*

*живи) или на нивните роднини да им се каже вистината, да им се покаже гробницата во која се закопани нивните најблиски и да им се овозможи да ги откопаат, па пристојно да ги погребат, како што наложуваат добрите христијански обичаи. Нема трето.*

## *(2) АКО СЕ ПРОСТИ ЕДЕН ДЕН, ТОА МОРА ДА БИДЕ ВО ЛЕШОК*

*Не беше лесно вчера да се биде во кожата на локалниот свештеник во разурнатиот манастир во тетовското село Лешок. Не беше лесно во молебенот за мир да им се порача на Македонците во овој крај да соберат сили да простат, а истовремено да се знае дека претходните ноќи на околните ридови одекнувале истрели и детонации и дека мирот што владее во овие краишта е сѐ уште кревок.*

## *(3) БЕРБА НА КРИВИ КРАСТАВИЦИ*

*Пена ми фати устава убедувајќи странски дипломати и новинари од моќни американски и западноевропски медиуми дека „борците за човекови права“ што ја напаѓаат Македонија не се ништо друго освен бандити, шверцери и наркодилери. Со месеци се расправам со невидени лицемери, странски, но и тукашни, отфрлајќи ги нивните „добронамерни“ совети да подлажувам по малку во име на „општото добро“ и одбивајќи да ги убедувам читателите дека ова што го живееме сега било мир.*

## *(4) ДВОЛИЧНОСТ*

*...не се занесуваме дека политиката на меѓународната заедница може да биде принципиелна, праведна и доследна. Јасно е дека честопати таа се креира од ден на ден, а на Балканот најчесто во зависност од распоредот на силите. Не велиме дека претставниците на меѓународната заедница треба да ги прекинат „стабилизирачките“ контакти со „дестабилизирачите“ на Балканот. Но барем нека не велат дека амнестијата или основањето на некои политички партии, тука, на Балканот, се природна појава...*

## Рекламите и огласите во рамките на новинарскиот потстил

**Рекламите** во новинарскиот потстил го привлекуваат вниманието затоа што во нив превладува поттикнувачката или мотивирачка функција над информативната, при што често на прв план избива комерцијалниот момент. Многу често овие текстови се наоѓаат некаде меѓу новинарскиот потстил и административниот функционален стил. Рекламата влијае на адресатот не само со аргументи туку е насочена кон тоа кај него да предизвика емпатија, односно да влијае на неговите чувства. Ставањето на информацијата на втор план, односно нереалноста во претставувањето на производот што се рекламира се гледа, меѓу другото, во употребата на некои придавки со одделни именки: *совршена, прецизна – изработка; неверојатни, ексклузивни, фантастични, апсолутно најниски – цени; широк, најбогат, одличен, секогаш прв – избор; супер понуда за супер одмор; најповолни услови; сигурен партнер* и сл. Како што се гледа, во прилична мера се употребува суперлативот кај придавките, како и во следниов пример: *Најдоброто за вашите пари!* Ако се знае дека во речениците што содржат заменски зборови претставени со заменките *секој* и *никој* има по малку невистина, јасно е како треба да ги примиме рекламите на две конкурентски организации: *Никогаш со празни раце,* и: *Секогаш со полни раце,* како и: *ПФ дава секогаш сè повеќе; Сега секој може да има мобилен телефон.* Заповедните форми не се ретки: *Читај и мисли слободно; Погледни и читај; Јави се, те очекуваме; Купи ме и твоја сум; Искористете ја вашата шанса* итн. Ги среќаваме и прилозите од типот: *Ексклузивно! Ново! Најбрзо! Најефикасно!* и сл.

**Огласите** носат информации за времето во кое настанале, за односите, за навиките и за менталитетот, а патем и за нивото на јазичната култура во соодветната средина. Така, во 1945 година имало многу огласи во врска со исчезнати лица, а потоа најголем бил бројот на огласите од типот *загубено-најдено: Од камени, преку бетонски до железниот мост загубен женски рачен часовник; Се моли оној кој најде изгубениот ми часовник жолт хронометар, скап спомен, да го врати...; Најдена детска лева кондура* и сл. Во рамките на рубриките *продавам – купувам,* може да се прочита: *Продава се домашен намештај – шпорет, кјумбиња, отомани, гардероби и др.; Поради селидба се продава плац со вoќки во Ѓорче Петров* итн.

Од 1990 година во средствата за јавно информирање, како и во специјализирани публикации, се појавија голем број огласи од различни видови, почнувајќи од оние во кои се огласуваат за продажба недвижни имоти, преку огласите за купопродажба на автомобили, на различни машини, на мебел и сл., па сè до огласите со кои се бараат или се даваат услуги од различен вид, а особено место имаат личните огласи. Со оглед на фактот дека редакциите, по правило, не вршат лектура на овие куси текстови, во нив можеме да сретнеме примери од типот: *алансер; ветрина; грамафон; конфорен; оргинал; релна; саксафон; сталажа* и сл. Покрај ова, како особено забележително треба да се одбележи присуството на директно преземени или приспособени србизми: *роба; комад; особа; обавеза; намештај; купатило; тањир; усисивач; излаз; двориште; воќнак; обала; љуљашка; јетра; флеки; бразготини; ожилоци; перут; жмигавци; слушалици* итн. итн. Не е мал ни бројот на заемки од англискиот: *видеорекордер; дискплеер; еквилајзер; ресивер; флопи; плотер* и сл.

Меѓу огласите, особено место имаат некролозите. Овие куси текстови (во најголем број придружени со фотографии) сведочат за нашите обичаи со кои го одбележуваме губењето на некој роднина или близок.

### Монографско-публицистички потстил на публицистичкиот стил

**Монографско-публицистичкиот потстил** се однесува на текстови што се разликуваат пред сè по обем од оние во рамките на новинарскиот потстил. Често се објавуваат во вид на фељтони во продолженија во дневниот печат или во списанијата. Фактографијата е нивна основна карактеристика: датумите одговараат на историските факти, а личните имиња се навистина имиња на (историски) личности. Наменети се за широка читателска публика, па според тоа (треба да) се одликуваат со јазичен израз што би требало да биде прифатлив и разбирлив за луѓе со различно образование. Овој факт ги приближува овие текстови кон оние со кои се популаризираат определени сознанија во одделни науки.

Авторот може да се претстави себеси како учесник во настаните, потоа како активен коментатор, но и како неутрален набљудувач и раскажувач. При тоа, тој може да се определи за различни форми на изложување: од раскажување, преку приказ на документи, сè до разработка на

настаните во духот на уметничката литература. Ова укажува на фактот дека јазичниот израз на авторите во рамките на овој потстил многу се разликува од автор до автор. Сепак, во текстовите во кои авторот се претставува себеси како учесник на настаните за кои раскажува, можат да се прифатат извесни разговорни елементи. Пред авторите на оние текстови што претставуваат приказ на историски настани врз основа на документи се поставуваат построги барања во поглед на употребата на јазикот. Што се однесува на обработката на настаните во духот на уметничката литература, рецепцијата зависи од талентот на авторот за создавање на ваков вид текстови.

Во продолжение наведуваме прикази и извадоци од трудовите на неколку автори, чии книги ја покажуваат разнообразноста на темите, но и разликите во пристапот кон обработената материја.

**1.** Во 1973 година, во издание на „Култура“ (Скопје), а во рамките на едицијата „Современа општествена мисла“ излезе од печат книгата „Македонците во Австралија (иселување и организирано собирање)“ од Ванчо Андонов. По кусиот вовед посветен на општите податоци за Австралија, авторот се задржува на следниве теми: иселувањето на Македонците во Австралија, начините на кои се организирале, црковните општини на Македонците, како и преглед на македонскиот иселенички печат и на радиочасовите на македонски јазик. Се разбира, станува збор за состојбите до 1972 година. Книгата содржи и список на користена и цитирана литература. Во *Заклучокот* авторот, меѓу другото вели:

*Зад нас е веќе период од триесетина години организиран живот на Македонците во Австралија. Во ова време имаше години на изразит подем и години на застој, меѓутоа општо земено процесот на организираното собирање постојано одеше по нагорен пат и македонските иселеници во Австралија денес претставуваат една релативно компактна целина, која се афирмира во австралиското општество, рамно со припадниците на другите националности, а по низа позитивни појави дури предничи и често се посочува како пример.*

*Во тој период на организиран живот, создавањето и активностите на Македонско-австралискиот народен сојуз (1946-1956 година) имаат значајно место. Тој го поттикнува и го изразува силното раздвижување меѓу македонските иселеници во Австралија, до кое доаѓа во годините по војната. Македонските иселеници, свесни за судбоносните настани што се одигруваат во татковината и за раѓањето на Репуб-*

*лика Македонија како слободен рамноправен дел во југословенската заедница, во која македонскиот човек ги оствари своите права на национален, културен, политички и економски развиток, сакаа да го дадат својот прилог, ако не со друго, барем изразувајќи ја својата приврзаност кон неа. Тоа се години кога оживеаја надежите дека македонското прашање ќе биде решено целосно, сообразно со интересите и стремежите на македонскиот народ.*

**2**. Цветан Станоевски е автор на книгата „Како ја видоа Македонија (руски публикации за Македонија 1828-1913)“, која излезе од печат во 1978 година во издание на „Македонска книга“ од Скопје. Во првиот дел од книгата авторот ги опишува и ги коментира искажувањата сврзани со состојбите во Македонија во набележаниот период, изнесени во одделни книги или во списанија и весници, од страна на неколку руски автори од различен профил. Вториот дел донесува фотографии на градови (Охрид, Скопје, Куманово) и на жители Македонци (од: Кичево, Битола, Гостивар, Дебар, Солун и др.) главно, од почетокот на дваесеттиот век, како и преводи на оригиналните текстови. Книгата содржи и список на користената литература и регистар на лични имиња, географски и историски поими.

Во главата под наслов *Успешен обид за непристрасност* се коментира еден текст со сериозен пристап кон македонското прашање, потпишан со Ир-П., а објавен во 1904 година.

Еве еден извадок од текстот на Цв. Станоевски:

*...Значи, дилема во однос на границите* (на етничка Македонија) *речиси не постои.*

*Дилема не постои ниту во фактот дека Македонија ја населуваат македонски Словени, односно не Срби и Бугари. Таму каде што се појавуваат тие во времето за кое станува збор, текстот има објаснување: „...Се појавија школи и други образовни установи во кои* ***преподавателите – српски или бугарски – им натураат*** *на своите ученици соодветни идеи и го преправаат нивниот говор на чисто сриски или чисто бугарски начин. И навистина, не ретко учениците излегуваат од тие школи со наполно создадено цврсто убедување дека се тие вистински Срби или вистински Бугари – 'МАКЕДОНСКИ СРБИ', 'МАКЕДОНСКИ БУГАРИ'“.*

*Тука веќе несомнено се наметнува единствениот можен заклучок: станува збор за процес што ги има сите белези на притисок и принуда*

*за да се спроведе денационализација на една национална посебност, при што се користат околностите дека се работи за блиски словенски народи и за користење на слични средства за ослободување од турското ропство. Значи, ако има во Македонија Срби или Бугари, ги има само како резултат на упорна, безобѕирна и доследно водена пропаганда, и тие не се ништо друго освен побугарени или посрбени Македонци.*

**3.** Во 1981 година, во издание на „Македонска книга" од Скопје излезе до печат книгата на Тошо Поповски под наслов „Македонското национално малцинство во Бугарија, Грција и Албанија". Во книгата се разгледува состојбата пред и по поделбата на Македонија, сѐ до 1980 година, со тоа што авторот се обидува да укаже на можното решение на проблемот на македонското малцинство во Грција и во Бугарија.

Еве еден извадок во врска со понови ставови на Грција за македонското малцинство:

*Во почетокот на септември 1953 година грчкиот претставник во Организацијата на Обединетите нации Алексис Киру и тогашниот грчки министер за надворешни работи Стефанопулос изјавија дека во Грција не постои македонско национално малцинство.*

*Пишувањето на грчкиот конзервативен, великогрчки печат само ги потврдува овие официјални изјави. Дури и ги изразува на еден недипломатски груб начин. Еве два примера:*

*„Словенско малцинство не постои во Грција и никоја грчка влада не може да прими дискусија за него" – пишува весникот „То фос" во својот број од 26 април 1950 година. Нешто подоцна, во бројот од 21 јуни 1950 година истиов весник за истово прашање, напиша: „Немаме Југословени во нашава земја. Може да постојат неколку предавници или неколку незадоволници. Но тие нека одат во земјата на Тито."*

*Атинскиот весник „Вима", во бројот од 1 септември 1953 година ќе донесе: „'Македонска нација' е едно од прашањата за кои секаква спогодба е невозможна. Скопските управувачи веруваат во постоењето на 'македонска нација'. Тоа си е нивно право. Но за нас и за многу други тоа прашање не постои. И никој не е во состојба да ги доведе во согласност тие две гледишта макар колку добра волја и да се има и макар колку голем труд да се вложува. Тоа е единствено од прашањата што не се решени и кое не може да се реши..."*

**4**. Книгата „Македонските православни црковни општини во Австралија, Канада и САД“ од Славе Николовски-Катин беше објавена во 1991 година во рамките на библиотеката „Сведоштва“, оформена од „Нова Македонија“. Книгата почнува со прилог посветен на историјата на Македонската православна црква, потпишан од г. г. Михаил, а ги содржи следниве глави: *1. Македонците во прекуокеанските земји; 2. Австралија и далечна и блиска; 3. Канада, земја на мултикултурата; 4. Соединетите Американски Држави, ветена земја*. Книгата содржи резиме на англиски јазик, како и список на користена литература.

Наведуваме еден извадок од четвртата глава:

*Македонската православна црква „Св. Кирил и Методиј“ во Чикаго*

*Во Чикаго, една од најголемите светски метрополи и најзначаен индустриски, трговски, политички, културен и спортски центар на државата Илиноис и пошироко, живеат повеќе од 250 македонски семејства од сите краишта на Македонија, но најголем е бројот на оние од Преспанско, од Битолско, од Охридско, од Прилепско, од Скопско. Во велеградот Чикаго, којшто наликува на џунгла на асфалтот, македонските иселеници, иако далеку од својот роден крај, чувствуваат силна љубов и почит кон татковината, а многу значајно е што тие претставуваат и дел од мозаикот на американското општество. Покрај големиот број бизниси, Македонците во Чикаго отвориле свој духовен и културен дом, место за духовна воздишка, за собирање, за запознавање, за воспитување на младите генерации... Тоа е македонската православна црковна општина посветена на светите солунски браќа Кирил и Методиј, прва во државата Илиноис.*

*Под влијание на црковното и духовното живеење на Македонците од блиската колонија во Гери, Индијана, организирано собирање во македонската колонија во Чикаго и околните места почна уште со доселувањето на тие простори во периодот меѓу двете светски војни...*

**5.** Книгата „Егејци“ од Кица Б. Колбе е објавена во 1999 година, во издание на „Култура“ (Скопје). Во книгата се зборува за една семејна трагедија како составен дел на општомакедонската трагедија: принудното напуштање на родните места во Егејска Македонија и населувањето во различни држави, меѓу другите и во Република Македонија. Оваа

книга не е само сведоштво за споменатата трагедија; таа сведочи и за тоа дека Македонците од Вардарска Македонија не ги примија како свои „Егејците“, а Државата, особено оваа по 1991 година, не стори многу за нив. Книгата „Егејци“ сведочи и за сегашната состојба на напуштените македонски села во Егејска Македонија, како и за длабоката поврзаност на секој човек за родното место.

Наведуваме извадок од книгата:

*Копнежот на татко ми по неговото „дома“ ми станува многу поразбирлив кога се обидувам да си претставам како би се чувствувала јас самата кога некој, од кои и да било причини, би ми забранил, кога било и под какви било услови, да ја посетам земјата во која сум родена. Како би се чувствувал секој човек, кој згора на тоа, го напуштил својот дом во војна, во најдраматични услови, а цената на спасот ја платил со загубата на мајка си, немајќи никогаш повеќе можност да го посети нејзиниот гроб? Што друго би можело за таков човек да претставува надежта, освен дека еден ден ќе може да го посети својот напуштен дом и гробот на мајка си? Имам ли воопшто право јас, родена неколку години по смртта на баба ми, чие име го носам, по траумата, чија сенка го следеше животот не само на татко ми но и на другите членови на семејството, имам ли право, дури и од становиштето на еманципираниот европски граѓанин, да помислам дека ќе беше подобро татко ми ако го заборавеше својот сон за „дома“, сонот за мајка си, затоа што тоа ќе му го олеснеше животот, а од него ќе направеше човек лесно прилагодлив на нови услови? Од него ќе направеше она што ние во модерниот јазик на секојдневјето го нарекуваме „флексибилен човек“, човек практичен, човек што умее несоодветниот и претежок товар да го остави на неговото место во минатото, а не човек на меланхолијата, на копнеењето, човек чиј товар на спомени со секоја година станува сè потежок, онака како што беше тоа во животот на татко ми?*

*Зборот „дома“ за моите родители, како и за сите Егејци, означува и денес, педесет години од крајот на војната, длабока траума. „Дома“ за нив асоцира болка, забрана, недостапност, недофатливост, бескрајна далечина, во услови во кои тоа многу копнеено „дома“ се наоѓа само стотина километри од новиот дом; „дома“ асоцира за Егејците очај и рана што не зацелува. Само на ретките од нив им беше дозволено да ги посетат своите домови за да можат иолека да заочнат спомените да ги предаваат на заборавот. Но, она на што се надеваме, а*

*ни е забранешо, разбудува уште поголема енергија на копнежот. Тој почнува да го исполнува сиот живот на човекот и се силотува со нај-елементарната желба за живот, како кај татко ми. Спомент на сопственото детство татко ми не можеше да го преобрази во извор на радост и заштита, како што можам да го сторам јас, оти траумата на бегството ги беше обвила со иревез на болка сите негови спомени за „дома“.*

**6.** Во рамките на овој потстил среќаваме трудови во кои се обработуваат теми од историјата, каква што е книгата „Вчера и денес – Македонија!“ (МИ-АН, Скопје 2000) од Јован и Мишел Павловски, наречен од авторите: *практикум по историја.* Во овој обемен труд (од над 400 страници), авторите ја проследуваат историјата на Македонија од неолитот до современите состојби (заклучно со 1993 година). Книгата содржи и регистар на личните имиња застапени во текстовите.

За илустрација наведуваме извадок од главата под наслов *Поделбата на Македонија:*

*Она што се случувало за време на војните и по поделбата, најдобро говори за тоа до кои граници можат да стигнат националистичките и шовинистичките страсти. Во меѓусојузничката војна, на пример, гонејќи ја бугарската војска, Грците систематски ги палеле и гореле до темел сите македонски села, вршејќи притоа и масовни убиства. Тоа го направила грчката војска и кога влегла во Кукуш и кога ги зазела селата околу него: околу 400 старци и деца биле затворени во Домот за стари, каде што биле ликвидирани. Според однапред подготвените листи, во градот биле убиени неколку десетици истакнати Македонци. Специјално за тоа подготвени грчки единици уништиле 40 македонски села. Во селото Аканџели се собрале 4 000 бегалци од Кукушко. На 6 јули 1913 година во селото влегла една грчка воена единица и, наспроти тоа што била пречекана со бели знамиња, селото било запалено, а меѓу бегалците бил направен ужасен колеж – убиени 356 мажи, жени, деца, старци. Во Серез, грчката милиција уапсила околу 200 Македонци, кои потоа, постапно, биле ликвидирани со колење. Во градот Ингрита биле заклани околу 1 000 мажи.*

*Со ништо зад грчките злосторства не заостанувале ни бугарските војски и врховистичките чети. Во гратчето Докаст, населено со грчко и турско население, од 570 куќи тие изгореле 270 и убиле стотина луѓе. Наводно, одмаздувајќи се за искланото македонско население во*

*Серез, тие од 6 000 куќи во овој град изгореле 4 000, кога повторно го зазеле градот, и масакрирале многу жители, главно Турци и Грци во овој македонски град.*

*Воопшто, на подрачјето на јужна Македонија Грците изгореле околу 16 000 куќи, а повеќе од 100 000 Македонци тие денови со сила биле принудени да ги напуштат родните огништа и да избегаат во соседните земји.*

*Во пожарењето и убиствата низ Македонија не заостанувале ни српските „ослободители": голем број села биле изгорени, при што биле убиени повеќемина нивни жители, а во Битола, Скопје, Штип и Гевгелија, српската војска, полицијата и четниците, извршиле масовни колежи.*

**7**. На современото македонско резбарство, со акцент на охридското му е посветена книгата од Милчо Балевски (издание на „Тера Магика", Скопје, 2001). Во предговорот, авторот вели:

*Овој текст нема претензија да биде сеопфатна, стручна или научна студија за современото охридско и македонско резбарство, ниту има амбиција да даде целосна и прецизно документирана, а во тој контекст компетентна и мериторна оцена за неговите културни, уметнички и други вредносни димензии и значења. Мојата намера... беше (книгата) да го забележи и регистрира она што го изразува, маркира и осветлува творечкиот живот и дело на охридските резбарски мајстори.*

Покрај историјатот на резбарството во Македонија (во рамките на првиот дел од книгата), во вториот дел се даваат портрети на македонските резбари (од старата и од новата генерација), меѓу другото и преку сеќавањата на нивни современици. Книгата содржи список на изворите и на цитираната литература, како и резиме на англиски јазик.

Во продолжение даваме извадок од делот посветен на еден од најстарите македонски резбари, Нестор Алексиевски:

*Нестор Алексиев(ски) е еден од великаните на современото македонско уметничко резбарство, последен од големите и славни мијачки мајстори чии дела оставија особен, неизбришлив и траен белег на севкупното македонско резбарство. Благодарение на својот долг и плоден творечки живот, Нестор Алексиевски претставуваше жива врска меѓу плејадата врвни мијачки мајстори и нивната плодна, богата и им-*

*иресивна резбарска традиција и современото македонско и охридско резбарство, кое ја заиочна својата традиција со возобновување на резбарскиот уметнички занает на иодрачјето на Дебар и Охрид во годините меѓу двете светски војни...*

**8.** Книгата „Огнено семејство“ (МИ-АН, Скопје 2002) од Јован Павловски ги донесува сеќавањата на Лика Чопова, внука на Гоце Делчев. Авторот успешно ги поврзува со свои коментари искажувањата на 82-годишната Чопова, а нив ги предава во разговорен вид, така што читателот добива едно интересно четиво, од кое може да дознае многу за семејството на Делчев, на пример:

*Последното Гоцево доаѓање во Кукуш*

*Лика Чопова особено се возбудува кога ќе стане збор за смртта на Гоце. Таа е категорична:*

*– Воопшто не е точно дека Андреј Хрлев, дури и како можна варијанта, го предал Гоцета! Та, Андреј беше оддаден на Делото! Предавството на Гоце е исклучително дело на врховистите!*

*И раскажува баба Лика:*

*„Не е точно дека вујко Гоце за последен пат бил во Кукуш во 1896 година за време на свадбата на Тина. Тој во Кукуш бил уште еднаш потоа – за последен пат, кон средината на април 1903 година. На пат за Солун, каде што требало да се сретне со Даме Груев, кој штотуку бил пуштен од затвор, Гоце се задржал во селото Меѓурек, во близина на Кукуш. Таму од пријателите побарал едно муле и два товара дрвен јаглен. Преправен како јагленар, вујко Гоце дошол на кукушкиот пазар за да го „продаде“ јагленот, но бидејќи за него барал многу пари, не успеал во тоа. Во првата квечерина Гоце го донел товарот со јаглен пред крчмата на дедо Никола. Не беа го виделе седум години. Сосем бил изменет: со мустаќи, целиот исцрнет со јаглен. Се разбира, дедо не го познал. Не го познал дури ни тогаш кога Гоце му се обрнал и го замолил:*

*– Куии го, бре чичко, јагленов! Ќе ти го дадам за евтини иари. Не усиеав да го иродадам, а треба да се вратам назад во селото.*

*Дедо го ирашал за колку иари ќе му го даде.*

*– Колку ќе дадеш, му рекол Гоце.*

*Стариот Никола ја иовикал жена си:*

*– Султано, ела де, ваму! Дај му на момчево иари, ни донесе јаглен.*

*Баба Султана го погледнала човекот: ѝ се сторил познат. Му ги изборјала парите, но постојано го гледала во лицето. Гоце ѝ вратил кусур. Таа му го оставила:*

*– Задржи го кусурот, синко, Те гледам и сè повеќе ми прилегаш на син ми, за кого, еве веќе со години не знаеме дали е жив или мртов!*

*Гоце ги зел парите и влегол во куќата на Бичови, каде што другарите имале советување. Уште ноќта тргнал за Солун.“*

**9.** За книгата „Гемиџиите“ (МИ-АН, Скопје 2002) од Јован Павловски, рецензентот Данчо Зографски, меѓу другото, пишува:

*Херојската и трагична смрт на гемиџиите, изнесена со таква уверливост во книгата на Јован Павловски, со жив наративен стил и богат фактографски материјал, придонесува за запознавање на широката читателска јавност не само со местото и значењето на гемиџиите во бурните настани на 1903-тата година во Македонија туку и со низа други моменти и околности во врска со борбата на македонскиот народ за национална и социјална слобода. Книгата е широка панорама и вообличен мозаик од многубројни факти, детали, сведоштва, рефлексии и коментари. Во неа, дадената карактеризација на личностите, во најголема мера логично произлегува од историските обусловености.*

Врз основа на богата објавена и необјавена литература, со цитирање на писмата што ги пишувале личностите за кои станува збор, со употреба на дијалошка форма во оформувањето на ликовите, авторот му ги приближува на денешниот читател овие македонски револуционери за кои сè уште малку се знае. Книгата ги содржи следниве делови: *„Гвадалкивир“, Банк Отоман, Смртта*, наслови што се повторуваат и во *Додатокот*, а покрај нив уште и список на изворите со кои се служел авторот во создавањето на овој публицистички текст.

Го наведуваме воведниот дел од *„Гвадалкивир“:*

*Павел Шатев уште еднаш го отвори куферот и убаво го разгледа, чиниш сакаше да открие некоја сомнителност во него. Тој знаеше: 12-те килограми брзоексплозивен динамит, распределен на дното на куферот во мали четвртести плочки, беше покриен со двата внатрешни капака од куферот. Гардеробата на момчето, избрана случајно, парче по парче, создаваше впечаток на исполнетост на целиот куфер. Воопшто не можеше да се забележи: во десниот долен агол вешто завршу-*

*ваше крајот на фитилчето, долго два до три сантиметри, поврзано со еден од пакетите со динамит. Тоа минуваше низ дваесетина грама Нобелов динамит, обвиен со хартија, во вид на топчиња големи колку лешник. Ова фитилче имаше само една улога: ако биде настојчив некој од стражарите или цариниците во пребарувањето на црниот куфер, Шатев требаше само да ја доближи цигарата до малото зрно динамит во самиот десен долен агол и пламенот од фитилот за нецела минута ќе го активираше динамитот.*

*Надвор го пречека топол воздух и некоја светлина што веднаш го заслепи. Беше вторник, 28 април 1903 година, и горештината, таа сува солунска горештина, се најави уште пред неколку дена за време на велигденските празници. Луѓето минуваа крај него, а тој како да не ги забележуваше. Сакаше да фати пајтон и затоа мораше да слезе до улицата Идриз ефенди и таму некаде кај манифактурата на Пападимитриј да побара превозно средство.*

*Седна на тапацираното седиште, куферот го стави пред себе, меѓу нозете, го извади шеширот, го стави на помошното седиште отспротива и на стариот пајтонџија му рече на турски:*

*– На пристаништето!*

*Не се ни обидуваше да гледа наоколу. Мислеше на последната средба со другарите синоќа. Беа се собрале да се разделат – за последен пат. Се прегрнуваа и се збогуваа меѓу себе. Секој притоа велеше по нешто. Возбуден, Павел рече:*

*– Утре на пладне над морето ќе се развее црвено-црното огнено знаме на смртта, а вие, гемиџиите, ќе ја започнете борбата. За резултатите и за последиците нема што да мислите – нека оцени историјата!*

*Возбудата ги беше обзела и тогаш овие зборови не му се сторија многу патетични. Навраќајќи се на нив, сега, кога пред него стои само една единствена задача, Павел Шатев се насмевна:*

*– Непотребна патетика! помисли. Што значи тоа: нека оцени историјата!*

*И беше во право: за него и за неговите истомисленици постоеше само овој сегашен миг, ослободен од сите оние здодевни и пренагласени нишки што го врзуваа со минатото и она што може во иднина да се случи.*

* * *

Во врска со монографско-публицистичкиот потстил може да се каже дека трудовите што ја добиваат оваа определба се движат од чиста фактографија до белетризирана проза – во зависност од талентот или од афинитетите на авторот, но и во врска со обработуваната тема. За одбележување е фактот што авторите на ваквите трудови, по правило, даваат списоци на користена и цитирана литература, а тоа е во тесна врска со фактографскиот карактер на текстовите. Секако, има разлики од автор до автор во поглед на употребата на јазикот и како поприфатливи се чинат оние текстови во кои не се претерува со употребата на придавки за карактеризирање, или пак со користење на фрази, често празни и без определена функција во поглед на содржината на делото, значи: непотребни и лошо сфатени украси (примери за ова можат да се најдат и во наведените текстови). Покрај ова, и во тие книги во кои се наведува име на лектор (по македонски јазик), а особено во оние што ја одминале лекторската интервенција, има низа отстапувања од нормата, пред сè на лексичко рамниште, како и во врска со збороредот.

Монографско-публицистичкиот потстил од една страна се приближува до научно-популарниот потстил на научниот функционален стил, а од друга – до прозниот потстил на уметничколитературниот функционален стил.

# АДМИНИСТРАТИВЕН / ОФИЦИЈАЛНО-ДЕЛОВЕН ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ (ЈАЗИКОТ НА АДМИНИСТРАЦИЈАТА И НА ПОЛИТИКАТА)



## ОПШТИ КАРАКТЕРИСТИКИ НА АДМИНИСТРАТИВНИОТ ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ

**Административниот функционален стил ја покрива употребата на јазикот во рамките на дејноста на државните институции (внатре во државата и во односите со другите држави), потоа во рамките на односите меѓу државата и производните, трговските и други организации, а ги опфаќа и начините на кои општи секој граѓанин со државата, односно државата со граѓанинот.**

Основна форма на административниот функционален стил е пишуваната, но се појавува и во говорена форма пред сè на седниците на Собранието, но и на собири од различен вид (предизборни кампањи, советувања и сл.).

Овој функционален стил се дели на следниве потстилови:

1. **законодавно-правен**, кој се реализира преку закони, статути, наредби и сл.;

2. **општествено-политички**, со кој се среќаваме во: резолуции, повелби, програми, реферати, изјави и сл.;

3. **дипломатски,** со: коминикеа, ноти, демарши, протоколи, меморандуми, ултиматуми, акредитиви и сл.

4. **деловен** (договори, дозволи, потврди, сметки, порачки, фактури и сл.);

5. **персонален**, кој се однесува на секој граѓанин и се пројавува во: автобиографија, тестамент, полномоштие и сл.

Секој од овие потстилови спаѓа во официјалната комуникација и има институционализиран, формален карактер, но секој потстил има свои особености. Сепак, можеме да најдеме по нешто заедничко меѓу законодавно-правниот и деловниот потстил, а со некои карактеристики им се приближува и персоналниот. Одделни карактеристики има дипломатскиот потстил, како и општествено-политичкиот.

Законодавно-правен, деловен и персонален потстил

Во рамките на **законодавно-правниот** и на **деловниот потстил**, како и во **персоналниот**, еден од учесниците во комуникацијата е секогаш некоја институција, која, често, но не секогаш, ја претставува државата. Меѓу учесниците во комуникацијата доаѓа до израз официјалниот карактер на односот, како и доминацијата на институцијата.

На пример, ако зборуваме за **персоналниот потстил**, кога пишува некоја личност автобиографија, односно биографски податоци за себе, а се обраќа до некоја институција, тогаш сигурно нема да зборува за некои интимни моменти од својот живот, туку ќе изнесува факти за местото и за годината на раѓање, за образованието, за евентуалното движење во работата и сл. Освен тоа, во рамките на персоналниот потстил, ниту тестаментот ниту полномоштието немаат никаква вредност ако не се потврдени од соодветна државна институција. Единката настапува како потчинета во однос на власта, на државата, која го пропишува, со акти од различен вид, нејзиното дејствување. Граѓанинот многу често се јавува како молител наспрема некоја институција, почитувајќи определени норми во составувањето на текстот и настапувајќи во прво лице еднина.

Во рамките на **деловниот потстил** можеме да зборуваме најмалку за три вида односи: меѓу државата и институциите, меѓу одделните институции и меѓу вработените и институциите. И овде имаме висок степен на формализирање на односите: се знае како треба да биде составен некој договор или некоја потврда, а сметките и фактурите, како и порачките – се пишуваат на претходно подготвени формулари.

Кај **законодавно-правниот потстил** доаѓа најмногу до израз авторитетот на власта: државата, со правни акти, ги регулира односите меѓу државните органи и граѓаните. Со правните акти граѓаните се обврзуваат на нешто, им се наредува нешто или пак им се забрануваат определени дејности.

**Општи карактеристики** на овие потстилови се: информативност, прецизност, објективност, стандардизираност, клишираност, а во актите што ја пропишуваат дејноста на институциите и на граѓаните уште и императивност, како и отсуство на емотивни и експресивни јазични средства. Многу официјални документи се оформени според општоприфатени норми за изложување на содржината и со тоа се олеснува и се упростува нивното составување. Од овие потстилови се бара да бидат достапни и јасни за секој граѓанин, но се случува да им бидат достапни само на определен круг граѓани специјализирани во таа област, поради структурата на текстовите, како и поради честото упатување на други текстови (*алинеја 2 од членот 5 од Законот за измени на Законот за...*).

Од **јазичните карактеристики** на законодавно-правниот и на деловниот потстил во поглед на **лексиката** треба да се одбележи дека се во неа во висок процент застапени термини (од областа на правото, на администрацијата, т.н. канцеларизми, потоа воена терминологија и сл.), како и клиширани изрази. Термините треба да бидат еднозначни и да се употребуваат само во тоа значење и не треба да се употребуваат синоними. Примери: *устав, закон, дејание, алинеја, член, странка, молител, барател, налогодавач, покана, наредба, молба, уверение, договор, спогодба, чек, акција; вешто лице; недвижен имот; препорачано писмо; земе на одговорност; врз основа на...; на / за сметка на...; во врска со Вашата молба / Вашето барање...; имајќи предвид дека...* и сл. Широко се употребуваат и скратеници на определени организации и установи. Во последно време, како и во други области, и во овие потстилови настапува англискиот јазик: *холдинг-компанија, лизинг, дилер, менаџер* и сл.

Во поглед на **морфологијата**, за одбележување е именскиот карактер на текстовите, што е во тесна врска со широката застапеност на глаголските и одглаголските именки како средства за кондензација на изразот: *лишување (од слобода); користење; расиределба; стандардизација* и сл. Во врска со отсуството на индивидуализација во текстовите, најшироко се застапени персоналните именки од машки род: *претседател, министер, пратеник, судија* и сл. Ова се имиња на функции и се

однесуваат на лицата што можат да ги вршат. Што се однесува на оние лица што не се носители на некакви функции, тие се именуваат како: *поединец, човек, граѓанин, државјанин, инвалидно лице, странец, родител* и сл., а исклучок во поглед на родот претставуваат именките *дете* и *мајка.* Отсуството на индивидуализација, т.е. неспецифичната употреба на именките се сигнализира и со употребата на заменките *секој* (во потврдни) и *никој* (во одречни реченици), со кои се нагласува опфаќањето на целото именувано множество: *Секој има право на работа; Никому не можат да му бидат одземени или ограничени сопственоста и правата кои произлегуваат од неа...*

Од глаголските лица најчесто се јавува третото (освен во текстовите што му припаѓаат на персоналниот потстил), а од времињата: сегашното (за изразување констатација или препорака), идното (за изразување задолженост) и минатото определено. Се среќава и *да*-конструкцијата: *Граѓанинот се задолжува да ја надомести штетата што ја направил...* Директивното значење може да се изрази и со изборот на лексиката, потоа со употреба на модални глаголи и сл., на пример: *Се забранува секој облик на мачење, нечовечко или понижувачко однесување; На државјанин на Република Македонија не може да му биде одземено државјанството; Лицето лишено од слобода мора веднаш... да биде изведено пред суд...*

Во рамките на **синтаксата** вниманието го привлекува декомпонираниот прирок: *донесува решение; дава наредба; врши задолжување; поднесе предлог* и сл.

Простата реченица се одликува со голем број развиени именски групи, што може да се илустрира со член 8 од Уставот на Република Македонија, во кој имаме реченица што почнува со именскиот дел на глаголско-именски прирок, а се набројуваат именски групи со функција на подмет:

*Темелни вредности на уставниот поредок на Република Македонија се:*

*– основните права и слободи на човекот и граѓанинот признати во меѓународното право и утврдени со Уставот;*

*– слободното изразување на националната припадност;*

*– владеењето на правото;*

*– поделбата на државната власт на законодавна, извршна и судска;*

итн.

Во рамките на овој потстил прилично често се среќаваат пасивни реченици: *Се гарантира правото на жалба; Се гарантира слободата на уверувањето; Се гарантира слободата на говорот; Се гарантираат сигурноста и тајноста на личните податоци; Одлуката на референдумот е усвоена, ако за неа гласало мнозинството на избирачите...*

Асиндетонски и синдетонски сложени реченици добиваме при набројување на правата и на должностите на определени лица или институции. Така, во член 68 од Уставот на Република Македонија со набројување се наведуваат дејствата што му се припишуваат на Собранието:

*Собранието на Република Македонија:*
*– го донесува и изменува Уставот;*
*– донесува закони и дава автентично толкување на законите;*
*– ги утврдува јавните давачки;*
...
*– распишува референдум;*
*– одлучува за резервите на Републиката*
*– основа совети;*
*– избира Влада на Реиублика Македонија...*

Претседателот на Републиката, пак, според Уставот ги врши следниве дејности:

*– го оиределува мандатарот за состав на Владата на Реиублика Македонија;*

*– ги иоставува и ги отиовикува со указ амбасадорите и иратениците на Република Македонија во странство;*

*– ги прима акредитивните и отповиковните писма на странските дипломатски претставници;*

...
*– доделува одликувања и признанија со согласност со закон;*
*– дава помилувања во согласност со закон и*
*– врши други функции утврдени со Уставот.*

Кај сложените реченици превладува логичкиот ред на дел-речениците (условни, причински, последични и сл.).

Како илустрација на јазичните карактеристики на законодавноправниот потстил го наведуваме членот 7 од Уставот на Република Македонија, и тоа прво од онаа верзија на Уставот што беше усвоена на 17 ноември 1991 година, а потоа и верзијата усвоена на 16 ноември 2001 година, како последица на Рамковниот договор.

а. *Член 7*

*Во Република Македонија службен јазик е македонскиот јазик и неговото кирилско писмо.*

*Во единиците на локалната самоуправа во кои во мнозинство живеат припадниците на националностите, во службена употреба, покрај македонскиот јазик и кирилското писмо, се и јазикот и писмото на националностите на начин утврден со закон.*

*Во единиците на локалната самоуправа во кои во значителен број живеат припадниците на националностите, во службена употреба, покрај македонскиот јазик и кирилското писмо, се и јазикот и писмото на националностите, под услови и на начин утврдени со закон.*

б. *Член 7*

*На целата територија во Реиублика Македонија и во нејзините меѓународни односи службен јазик е македонскиот јазик и неговото кирилско иисмо.*

*Друг јазик што го зборуваат најмалку 20% од граѓаните исто така е службен јазик и неговото иисмо, како што е оиределено со овој член.*

*Личните документи на граѓаните кои зборуваат службен јазик различен од македонскиот јазик, се издаваат на македонски јазик и неговото писмо, како и на тој јазик и неговото писмо во согласност со закон.*

*Кој било граѓанин кој живее во единиците на локалната самоуправа во која најмалку 20% од граѓаните зборуваат службен јазик различен од македонскиот јазик, во комуникацијата со подрачните единици на министерствата, може да употреби кој било од службените јазици и неговото писмо. Подрачните единици надлежни за тие единици на локална самоуправа одговараат на македонски јазик и неговото кирилско писмо, како и на службениот јазик и писмо што го употребува граѓанинот. Секој граѓанин во комуникација со министерствата може да употребува еден од службените јазици и неговото писмо, а министерствата одговараат на македонскиот јазик и неговото кирилско писмо, како и на службениот јазик и писмото што го употребува граѓанинот.*

*Во органите на државната власт во Република Македонија службен јазик различен од македонскиот јазик, може да се користи во согласност со закон.*

*Во единиците на локалната самоуправа јазикот и писмото што го користат најмалку 20% од граѓаните е службен јазик, покрај македонскиот јазик и неговото кирилско писмо. За употребата на јазиците и писмата на кои зборуваат помалку од 20% од граѓаните во единиците на локалната самоуправа, одлучуваат органите на единиците на локалната самоуправа.*

Како што може да се види, и во едната и во другата верзија на овој член се наведува македонскиот јазик како службен во Република Македонија, а токму со Рамковниот договор, потпишан од Претседателот на Републиката и од четворица претседатели на политички партии што дејствуваат во неа – беше прекршен токму овој член, затоа што Рамковниот договор беше напишан на англиски јазик, а во Завршните одредби се нагласува: „Англиската верзија е единствената автентична верзија“ (се мисли на Рамковниот договор). Според верзијата на Уставот од 2001 година, во Република Македонија може да се предвиди практикување на осум службени јазици: македонски, албански, турски, влашки, српски, ромски, бошњачки и египќански, тргнувајќи од процентната застапеност на зборувачи во единиците на локалната самоуправа.

Во рамките на законодавно-правниот потстил сепак има и текстови што отстапуваат од карактеристичната строгост, концизност и клишираност на изразот: такви се на пример преамбулите на уставите. За илустрација ги наведуваме двете верзии на Преамбулата на Уставот на Република Македонија:

а. Преамбулата од 1991 година гласи:

*Тргнувајќи од историското културно, духовно и државно наследство на македонскиот народ и од неговата вековна борба за национална и социјална слобода и за создавање своја држава, а посебно од државноправните традиции на Крушевската република и историските одлуки на АСНОМ и уставно-правниот континуитет на македонската држава како суверена република во Федеративна Југославија, од слободно изразената волја на граѓаните на Република Македонија на референдумот од 8 септември 1991 година, како и од историскиот факт дека Македонија е конституирана како национална држава на македонскиот*

*народ во која се обезбедува целосна граѓанска рамноправност и трајно сожителство на македонскиот народ со Албанците, Турците, Власите, Ромите и другите националности кои живеат во Република Македонија, а со цел:*

*– Република Македонија да се конституира како суверена и самостојна и како граѓанска и демократска држава;*

*– да се воспостави и изгради владеењето на правото како темелен систем на власта;*

*– да се гарантираат човековите права, граѓанските слободи и националната рамноправност;*

*– да се обезбеди мир и сожителство на македонскиот народ со националностите кои живеат во Република Македонија и*

*– да се обезбеди социјална правда, економска благосостојба и напредок на личниот и заедничкиот живот,*

*Собранието на Република Македонија донесува УСТАВ на Република Македонија.*

б. Преамбулата на Уставот од 2001 година гласи:

*Граѓаните на Република Македонија, македонскиот народ, како и граѓаните што живеат во нејзините граници, кои се дел од албанскиот народ, турскиот народ, влашкиот народ, српскиот народ, ромскиот народ, бошњачкиот народ и другите, преземајќи ја одговорноста за сегашноста и иднината на нивната татковина, свесни и благодарни на своите предци за жртвите и посветеноста во нивните заложби и борба за создавање на самостојна и суверена држава Македонија и одговорни пред идните генерации за зачувување и развој на сè што е вредно од богатото културно наследство и соживот во Македонија, еднакви во своите права и обврски кон заедничкото добро – Република Македонија – во согласност со традицијата на Крушевската република и одлуките на АСНОМ и на референдумот од 8 септември 1991 година, одлучија да ја конституираат Република Македонија како самостојна, суверена држава, со намера да се воспостави и зацврсти владеењето на иравото, да се гарантираат човековите права и граѓанските слободи, да се обезбеди мир и соживот, социјална правда, економска благосостојба и наиредок на личниот и заедничкиот живот, ирeку своите иретставници во Собранието на Република Македонија, избрани на слободни и*

*демократски избори го донесуваат овој УСТАВ на Република Македонија.*

Преамбулата, како што е познато, нема обврзувачки карактер; нејзина задача е да го воведе, на свечен начин, текстот оформен во членови со кои се пропишуваат основите на уредувањето на државата. Ако се спореди содржината на Преамбулата од 1991 со онаа од 2001 година, ќе се дојде до заклучокот дека македонскиот народ, во својата единствена држава, се откажал **самиот** од статусот на државотворен народ.

**Дипломатскиот потстил** од лексичка гледна точка се одликува со низа термини од типот: *акредитира; дипломатски имунитет; дипломатски кор (дипломатско тело)* и сл., како и со голем број формули, од типот: *разговорите се одвиваа во атмосфера на заемно разбирање / во срдечна атмосфера; извршена е конструктивна / пријателска размена на мислења; беше разгледан широк дијапазон на прашања; треба да се изгради клима на доверба; беа поздравени добрососедските односи меѓу двете држави; двете страни се заложија за неповредливоста на државните граници; ова се толкува како гест на добра волја; високиот гостин водеше разговори со претставниците на државниот врв* и сл. Приличен е и бројот на интернационалните изрази од латински произлез, од типот: *persona (non) grata; status quo (ante bellum); casus belli* и др. За разлика од другите потстилови од овој функционален стил, овде се забележува и употреба на стилски фигури, како што е метонимијата: место за *Турција,* се зборува за *Анкара; Белата куќа* често ја симболизира *Америка,* а *Елисејската палата – (државниот врв на) Франција.*

Овие особености од дипломатскиот јазик имаат силно влијание на информативните политички текстови, во кои се преземаат во истиот вид.

**Општествено-политичкиот потстил** на административниот функционален стил се однесува на дејностите во политичката сфера, а политиката се дефинира како човекова дејност сврзана со стремежот за освојување и за задржување на власта со цел да се организира и да се регулира општествениот живот за општо добро (кое може, како што знаеме, да биде различно сфатено). Политичката дејност има секогаш комуникативен вид, затоа што придобивањето и убедувањето на граѓаните е нејзина важна карактеристика. Ситуацијата во која се одвива политичката комуникација е официјална, зашто станува збор за вид јавно општење. Во рамките на политичката комуникација се употребува и говорената и пишуваната форма на јазикот, но се употребуваат и надвореш-

нојазични изразни средства (гестика, мимика), како и музика, визуелни знаци (цртежи, фотографии), филмови и интернет. Сепак, јазичната комуникација е основна.

При организиран пристап кон политичката дејност треба да се направи анализа на неколку елементи: кој им се обраќа на потенцијалните истомисленици, што им порачува тој ним и со која цел, со кое средство го прави тоа, за какви потенцијални истомисленици се работи, во кои околности се прави тоа и кои можат да бидат ефектите од пораката. На примачот на политичката порака се дејствува на различни начини:

– прво, тој треба да биде убеден во оправданоста на погледите што се пропагираат;

– второ, нему му се сугерираат оцени и емоции (кои можат да бидат позитивни и негативни);

– трето, на него се апелира да застане на определена страна и да дејствува од нејзино име.

На пример, во рамките на некоја предизборна кампања, на потенцијалниот истомисленик му се сугерира дека од него, од начинот на кој ќе гласа тој, зависи иднината на државата, дека во политичкиот противник се собрани сите зла, а оној што стои пред него не само што прави сè да му биде добро туку и ќе продолжи со тоа и ќе направи сè да се решат сите негови проблеми. Како крајно негативна би можеле да ја наведеме мислата на Џорџ Орвел: „Јазикот на политиката е создаден за тоа лагите да звучат веродостојно, злосторството да добие признание, а на ветрот да му се даде вид на постојаност.“ Кога сме веќе кај Орвел, да кажеме дека во земјите на Источна Европа, според некои автори, за периодот од крајот на Втората светска војна до деведесеттите години бил карактеристичен Орвеловиот *новоговор* (од „1984“), со оглед на контролираната и силно идеологизирана употреба на јазикот. Меѓу карактеристиките на овој вид јазичен израз се споменува упростената поделба на *наши, добри* и *туѓи, лоши; соработници* наспрема *колаборационисти; широко народно движење* наспрема *грст ревизионисти; светли перспективи* наспрема *пропаѓање* и сл. И кај нас се зборуваше за *работни победи*, за *братство и единство,* за *индустријализација и електрификација.* На новоговорот не му беа туѓи ни еуфемизмите; на пример *штрајкот* беше именуван како *прекин на работата.*

Од друга страна, по деведесеттите години, во споменатите земји се јавија нови термини сврзани со јазикот на политиката: *нов новоговор, неоновоговор* и сл. Ова сведочи дека политиката не може без специфична

употреба на јазикот, само што сега, во рамките на одделни партии се прави разлика, опозиција меѓу *свое* и *туѓо*, а туѓото се напаѓа.

Кон сето ова може да се додаде и дека земјите со „вековни“ демократии во државното уредување ни покажуваат дека јазикот во политиката може да се употреби во таа смисла што целта ќе ја надвладее вистината: да ги земеме за пример само поетски интонираните имиња на мисиите и акциите на воените сили во нашава држава: *неопходна жетва; сојузничка хармонија* и сл.

Јазикот на агитациските политички текстови се карактеризира со силна емоционализација, со предизвикување непријателство, па дури и омраза кон политичкиот противник, а од друга страна може да се апелира на високи чувства, идеали и цели, при што се употребуваат во голема мера средствата на патосот и на емфазата. При тоа, многу често се покажува дека е поважна ангажираноста и страста на говорникот отколку фактот колку логично, правилно, па и вистинито зборува тој.

Од двата јазични потсистеми: **граматичкиот и лексичкиот**, вториов далеку повеќе се подложува на политизација. Така, во лексиката на политичките пораки се забележуваат, кај нас, следниве тенденции:

– зборови преземени од т.н. земји на западната демократија, а особено од САД: *трансформација; плурализам; инструменти на власта; интеграција; лоби; консензус; политичка опција; екстремизам; мониторинг* и сл.

– употреба на економска, правна, информатичка и сл. терминологија: *буџет; рецесија; комерцијализација; инфлација; генерирање* итн.

– употреба на разговорни елементи, сленгизми и жаргонизми: *сеир; душмани; кодоши; го доведоа народот до ова дереџе; тие финти веќе не поминуваат* и сл.

Во рамките на големите политички (предизборни) кампањи доаѓа до засилување на јавната јазична агресија, до брутализација и вулгаризација на јазичниот израз, до прибегнување кон иронија и сарказам (со кои индиректно се искажува потценување, омраза, лутина, а на кои е многу тешко да се одговори). Покрај тоа, за политичките противници се употребуваат груби изрази и се покажува отворено непријателство. Во нашиве услови, отвореното непријателство меѓу македонските политички партии може многу негативно да се одрази на иднината на државата.

Воопшто, политичкиот плурализам, отвореноста на средствата за информација, отвореноста и слободата во јавните расправи – ги проши-

рија можностите за изразување критика и негација на противникот, отворија многу повеќе можности за изнесување ставови преку противставените политички сили.

Примери:

**(1)** *Тие ги кодошеа македонските бранители во текот на целата воена криза (2001/2002).*

*Тие беа против прогласување воена состојба за пресметка со терористите (јуни 2001).*

**(2)** *Тие ја испокрадоа државата. Ни кажуваат што изградиле со наши пари, а не кажуваат дека истовремено граделе и за себе палати и дворци.*

*Тие ја предизвикаа војната во Македонија!*

# НАУЧЕН ФУНКЦИОНАЛЕН СТИЛ (ЈАЗИКОТ НА НАУКАТА)



## МЕСТОТО НА НАУКАТА ВО ЖИВОТОТ НА ЧОВЕКОТ

**Науката е таква област на дејствување на човекот во која доаѓа до израз неговата способност за сознавање на светот и за формулирање на тие сознанија**.

Науката се менува во времето, всушност, се развива, затоа што се збогатуваат сознанијата во различни области: она до што дошле претходните генерации – го наследиле следните и тие можат да одат понапред од своите претходници. Науката, од една страна, придонесува за филозофско толкување на светот, а од друга – го овозможува неговото техничко усовршување.

Основни вредности во науката се: вистината и рационалноста, почитувањето на логичното размислување.

Кон нив можеме да ги додадеме и следниве елементи:

– вредноста на научните тврдења не треба да зависи ниту од авторот, ниту од времето или од местото на нивното формулирање;

– придобивките од научните проучувања се сопственост на целата заедница;

– откривањето на вистината не смее да биде ограничено од определени политички или идеолошки погледи, ниту пак условено од материјална полза;

– треба да се има критички однос кон сите ставови и тврдења во науката; за нив треба да се дискутира, а заклучоците треба да бидат објавувани за да се отстранат грешките.

Научната дејност е сложена, а одделните науки можеме да ги групираме на следниов начин: хуманитарни науки (лингвистика, литературна наука, историја, филозофија, логика, психологија, правни науки итн.); природноматематички науки (математика, физика, хемија, биологија, географија итн.) и технички науки (архитектура, градежништво, машинство, електротехника итн.).

**Основна функција на научниот функционален стил или на јазикот во науката е не само да пренесе логичка информација туку и да ја докаже нејзината вистинитост, а често и фактот дека е нова и дека има вредност.** Во научните текстови се одразува способноста на човекот за апстрактно мислење и јазикот на науката се карактеризира со логичност и со присуство на докази. Од основната функција на научниот функционален стил произлегува карактеристиката: **активирање на логичкото мислење на примачот.**

Основна **форма** на научниот функционален стил е **пишуваната**, а **говорената** е вторична и во нејзини рамки е многу важна функцијата на интонацијата, на паузите и сл.

## Потстилови на научниот функционален стил

**Научниот функционален стил се дели на три потстилови:**

– **строгонаучен (академски),** кој се реализира преку: монографии, докторски дисертации, магистерски трудови, реферати, статии и сл.;

– **научно-учебнички (дидактички и практично-научен):** се пројавува во вид на учебници и учебни помагала, но и во рамките на предавања;

– **научно-популарен** – доаѓа до израз преку книги, статии, предавања, емисии и сл.

Во рамките на **строгонаучниот (академски) функционален потстил** специјалист им се обраќа на специјалисти, така што не мора да објаснува основни работи, туку се задржува само на она од што тргнува во расправата. Сепак, со оглед на различните теории во науката денес, се забележува употреба на исти термини со различно значење, па поради тоа е

подобро, кога се употребува некој термин – да се нагласи во која смисла се употребува. Лексиката во рамките на овој потстил е стандардно-јазична.

**Научно-учебничкиот (дидактички и практично-научен) потстил** мора да одговори на строгите барања на програмите, или како што се вели: целите и задачите на определен степен на образовниот процес. Учебниците и учебните помагала треба да бидат приспособени кон возраста на оние на кои им се наменети, како и на степенот на нивните претходни знаења, зашто во рамките на овој потстил специјалистот им се обраќа на неспецијалисти што треба да добијат определени знаења од таа област, а во иднина можеби и да станат специјалисти во неа. Тоа значи дека во рамките на овој потстил секој термин треба претходно да се дефинира и да се објасни, начинот на изложување на фактите треба да биде постапен и достапен, а треба да има и определен број вежби со кои ќе се помогне практичното совладување на материјата. Структурата на реченицата во учебниците треба да биде релативно едноставна, а би требало да се употребуваат и прашални реченици со кои се сугерира одговорот.

Текстовите што му припаѓаат на **научно-популарниот потстил** се создавани од специјалисти и наменети за широк круг читатели / слушатели / гледачи со цел да се заинтересираат за достигањата во определена научна област. Ова повлекува содржините да бидат претставени на достапен начин, да не се претерува со терминологијата, а може да се употребат и разговорни елементи, како и експресивни и емоционални средства на изразот. Ова го прави овој потстил близок со уметничко-литературниот и со публицистичкиот.

Едно од прашањата што можат да бидат разгледувани во врска со овој функционален стил е **комуникативноста**, која важи за сите потстилови.

Ако не е доволно комуникативен, ако не е интересен, читлив, ако е оптоварен со термини и со туѓи зборови, еден текст што спаѓа во научно-популарниот потстил, тој нема да си ја исполни целта – да ја заинтересира широката читателска публика за дадена област, односно за некоја појава во неа. Ова особено важи за такви области како што е јазичната проблематика, зашто секој роден зборувач има сопствено чувство за својот јазик и, што е уште поважно, има право да каже што мисли за јазикот. Некомуникативен текст наменет за широка публика нема да го привлече зборувачот и нема да го стимулира да си го каже мислењето.

Ако е некомуникативен учебникот, ако не води сметка авторот за степенот на претходните знаења на корисниците, како и за нивната возраст, ако е пишуван неинтересно, без желба на места особено да се привлече вниманието на читателот, тогаш на наставникот ќе премине тежината во врска со совладувањето на материјата.

Во рамките на строгонаучниот потстил се забележува појава на автори што пројавуваат наклонетост кон некомуникативни текстови (инсистирање на не многу проширена терминологија, голем број туѓи зборови, реченици оптоварени со дигресии и сл.). Ваквите текстови, со извесен напор, можат да бидат прочитани и разбрани, но, по правило, ги одбиваат читателите, т.е. специјалистите од истата област, па според тоа не ја исполнуваат задачата да соопштат ново сознание и да ја докажат неговата основаност.

## Карактеристики на строгонаучниот потстил

Кога се зборува за карактеристиките на научниот функционален стил, најчесто се зборува за строгонаучниот (академскиот) потстил, кој се карактеризира со: **прецизност, логичност, апстрактност, објективност** и **информативност**. Обично се вели дека јазикот на научните работници е сув, но тоа не мора да важи за сите науки, а освен тоа темпераментот на научникот се открива најмногу во полемиките.

Важна особеност на јазикот на овој потстил е изнесувањето аргументи, докази за она што се тврди: така, во математиката тоа се прави непосредно (докази на теореми и сл.), а кон средствата на аргументацијата припаѓаат и формулите, равенките, графиконите и сл. Најдобар доказ за некое тврдење во лингвистиката, пак, е примерот даден во контекст, зашто примерот често пати повеќе кажува од некое компликувано објаснување.

Најважен составен дел на одделни науки што им припаѓаат на природно-математичката и на техничката група, како и на одделни науки од хуманитарната група – претставува математичката симболика, или математичкиот јазик, кој го одразува повисокиот степен на апстрахираност на научните поими. Математичката симболика е интернационална и на некој начин ги зближува физичко-математичките разновидности на научните стилови на различни јазици. Освен тоа, математичката симболика

бара строгост и објективност во употребата на другите јазични средства. Овде нема изрази на емоции, а нема место ни за разговорни елементи.

Во повеќето хуманитарни науки има повеќе можности за конкретизирање, можеме да сретнеме и субјективни и емоционални елементи, како и стилски обележена лексика (се разбира, има разлики меѓу одделните науки, на пример, во јазикот на филозофијата има помалку стилски обоени изрази отколку во јазикот на историјата, зашто историчарите се служат со два метода на обопштување: логички и сликовит).

Имајќи ги предвид методите на изложување, можеме да кажеме дека во последно време се бришат острите граници меѓу одделните науки и тоа не само поради појавата на нови меѓудисциплини (на пример: социолингвистика, психолингвистика, невролингвистика и сл.) туку и затоа што математичките методи денес се употребуваат во сè поголем број науки (во логиката, во медицинската наука, во лингвистиката итн.).

а. Лексика и фразеологија на строгонаучниот потсил

**1**. Како сосем природно можеме да го сметаме овде присуството на термините, т.е. зборовите и зборовните групи што служат за означување на логички формулираните поими и со тоа носат логичка информација со голем опфат. Застапеноста на терминологијата во општиот лексички систем на јазикот е голема, особено во врска со научно-технолошкиот развиток во секоја средина. Во рамките на терминологијата важна функција вршат интернационализмите, што не значи дека во националниот јазик не треба да има и нивни соодветници (еквиваленти), кои ќе бидат во поголема мера разбирливи за родените зборувачи.

**2**. Овој потстил се карактеризира со употреба на т.н. општонаучна лексика, како: *број; систем; функција; случај; пример; споредба; структура* итн., а најчесто употребувани се одделни глаголи, меѓу кои има пред сè такви со широко апстрактно значење: *сум; имам; најде; добие; означи / означува; определи; следува; се нарекува; претставува; се јавува; се изразува; се пројавува; се карактеризира* и сл.

**3**. Апстрактниот слој од лексиката на секој јазик овде е широко застапен: *фактор; развиток; движење; израз* и сл.

**4.** Зборовите се употребуваат во овој потстил во нивното основно значење, макар што има и примери со автоматизирани метафори, каков што е случајот кога го определуваме *јазикот* како *средство за општење.*

**5.** По правило, не се употребуваат синоними, а воопшто не (освен, можеби, во полемиките): жаргонизми, сленгизми, дијалектизми.

**6**. Во случаите кога треба да се употребат т.н. обични, конкретни зборови во научен контекст, тие се употребуваат во обопштено значење, генерично: *Лавот е диво животно; Школката прави бисер под определени околности* и сл.

**7**. Општо земено, лексиката во овој потстил е стандарднојазична, се одликува со неутралност и со книшки карактер.

**8**. Овој потстил располага и со своја фразеологија, која често остава впечаток на клишираност: *од една страна – од друга страна; од сето ова произлегува заклучокот дека...; горенаведените факти укажуваат на тоа дека..; врз основа на фактот...; со цел да...; во споредба со...* итн.

б. Морфологија

**1.** Од морфолошка гледна точка, строгонаучниот потстил се одликува со превладување на именките над личноглаголските форми (според некои испитувања станува збор за однос 4:1). Ова може да се објасни со основните карактеристики на овој потстил, т.е. со целта да се дефинира некој поим, да се објасни и да се опише. Во поглед на карактерот на именките, може да се каже дека превладуваат апстрактните именки, како и оние што се резултат на процеси на номинализација, а со тоа се постигнува стегање, згуснување на изразот.

**2**. Во поглед на категоријата број, овде се среќава употребата на еднинската форма со општо значење, како име на родот: *Липата цути во мај; Волкот напаѓа кога е гладен.*

Наспрема ова, се среќаваат множински форми од материјални именки, односно од именки за кои нормата не предвидела множински форми: *масла; челици; киселини; соли; температури* и сл.

**3**. Кај глаголите и кај личните заменки во врска со категоријата лице се забележува отсуство на форми за второ лице еднина и множина; најмногу е застапено третото лице еднина и множина, покрај тоа, авторот за себе поретко зборува во прво лице еднина, а далеку почесто (во нашава средина) во прво лице множина, т.е. во форма за авторска множина: *Ќе изнесам овде еден интересен случај на согласување по род...; Во овој прилог ќе ги изнесеме нашите сознанија за една појава што го привлече вниманието на јавноста.* Покрај ова, глаголските форми во

прво лице множина можат да означуваат и вклучување на читателот: *Во следната глава ќе видиме како се воспоставуваат односи меѓу припадници на различни социјални групи.*

**4**. Во поглед на категоријата време кај глаголите, може да се каже дека се застапени, или дека можат да бидат застапени сите глаголски времиња, по правило, во нивните основни значења, со тоа што се одбележува присуството на сегашното време со надвременско значење, на пример: *Дел од овие лични имиња имаат константна позиција.*

**5**. Придавките во рамките на овој потстил добиваат терминолошко значење: *директен објект; прост и сложен глаголско-именски прирок* и сл.

## в. Синтакса

**1**. Ако тргнеме од комуникативната функција на простата реченица, можеме да заклучиме дека во овој потстил превладуваат исказни реченици. Ограничена е употребата на желбените и на заповедните реченици, а прашалните можат да се јават во определени контексти. Инаку, простата исказна реченица се одликува со развиеност на именските групи, како во примерот: *Кај неколку од наведените лични имиња, врз основа на прегледот во регистарот, може да се констатира скоро целосно опаѓање на популарноста.*

**2**. Важна карактеристика на овој потстил е декомпонираниот (перифрастичен или аналитички) прирок, кој исто така придонесува за зголемување на процентот на именските зборови: *врши испитување* и сл.

**3**. Честа е појавата на пасивни и на безлични реченици: *Овие примероци се разгледувани од повеќе специјалисти; Не е тешко да се одговори на ова прашање.*

**4**. Зборoредот може да се окарактеризира како неутрален.

**5**. Сложените идеи, по правило, се изразуваат со сложени реченици, во кои превладува логичкиот ред на настаните, на дејствата. Затоа среќаваме: условни, причински, последични и целни зависносложени реченици во рамките на текстовите што му припаѓаат на овој потстил.

**6**. Воопшто, синтаксата е строга и во неа (како да) нема место за емоционално обоени, разговорни или елиптични конструкции.

**7**. Сложената реченица се карактеризира со логичка строгост и јасност; превладува синдетонот и хипотаксата.

## г. Кохезија на текстот

Развивајќи една тема, односно разработувајќи еден проблем, авторот на научниот текст мора да води сметка и за поврзување на текстот во една целост. Ова се прави, меѓу другото, и со изрази за надоврзување, за противставеност или за сопоставување: *поради тоа; при тоа; на тој начин; следствено; меѓутоа; и покрај тоа; на крајот* и сл.

## Кон почетоците на научниот стил во областа на македонскиот јазик во втората половина на дваесеттиот век

Овде ќе изнесеме некои особености на јазикот на Бл. Конески во неговата „Граматика на македонскиот литературен јазик": првиот дел, како што е познато, беше објавен во 1952, а вториот – во 1953 година и во врска со тоа треба да се имаат предвид неколку елементи:

– Прво, дека авторите на граматиките се во специфична положба зашто ги опишуваат формите и нивната употреба, прават инвентар на единиците и на односите, ги изнесуваат правилата и исклучоците, па треба да внимаваат и на сопствениот јазичен израз.

– Второ, дека станува збор за почетниот период во стабилизацијата на македонската стандарднојазична норма, кога се сè уште видливи влијанијата од образованието на немајчин јазик, кога повеќе решенија уште не добиле верификација во практиката и кога македонскиот стандарден јазик освојува дотогаш непознати сфери на употреба.

– Трето, дека авторот бил на возраст од околу триесет години и дека, освен тоа, се пројавил и како автор во областа на уметничката литература.

– Четврто, дека Х. Лант, според сопственото искажување, како главен информатор за својата „Граматика на македонскиот литературен јазик" (објавена во овој период на англиски јазик), го наведува токму Бл. Конески.

Во продолжение наведуваме неколку особености на јазикот на Бл. Конески во неговата „Граматика на македонскиот литературен јазик":

**А.** Во ситуација на неустановеност на терминологијата, но и на апстрактната лексика воопшто, забележливо е присуството на одделни зборови употребени од авторот: некои од нив не се застапени во „Речникот на македонскиот јазик (со српскохрватски толкувања)", некои

се во него окарактеризирани како ретки, а сите се прифатливи, на пример именките: *верига, одврата (полна одврата од значењето); одземка, пожелба, благопожелување, благословија*, како и глаголите: *се вживува, привнесе / привнесува, приѕира. спомага* и др., а во рамките на придавките вниманието го привлекува формата *докрајно* во изразот: *докрајно извршување на дејството.* Со терминолошка вредност, покрај *поименчување* се среќава глаголската именка *поглаголување.*

**Б.** Во поглед на зборoредот во именската група, покрај примерите со неутрален зборoред, т.е. кога е придавката во препозиција наспрема именката-центар, во „Граматиката“ среќаваме приличен број примери со обратен, т.н. обележен зборoред, на пример: *Што се однесува до* ***јазикот нејзин****, тој сега уште повеќе се оддалечува од својата старословенска основа; ...овие поместувања одат и дотаму што се развиваат предметни врски и кај* ***глаголи првобитно непреодни****; ...ваквите глаголи предаваат* ***дејство мигновено****; Една од* ***глаголските особености нејзини*** *е таа што кон неа може да се придава направо предмет; Тоа расте до колку се изразуваат* ***мисли посложени, поразвиени****.*

Макар што е за научниот функционален стил воопшто, карактеристичен неутралниот зборoред, овие примери не се примаат како стилски грешки, туку како особеност на авторовиот јазичен израз, особеност што асоцира на неговите текстови создадени во рамките на уметничколитературниот функционален стил.

**В.** Авторскиот текст на „Граматиката“ изобилува со различни глаголски форми, а пред сè – глаголски времиња. Така, овде го среќаваме предминатото време, и тоа во неговото основно значење: *Положбата на Македонија... не спомагаше да се засилат оние никулци на самостоен развиток на литературниот јазик што пред тоа* ***се беа*** *веќе* ***јавиле****.* За одбележување е и присуството на *има*-конструкциите: *Но од сето што го изнесовме погоре може да се види дека развитокот на нашиот литературен јазик баш во тоа* ***се има*** *донекаде* ***отклонето*** *од јазичниот облик што го предлагаше Мисирков.*

Како особеност на јазикот на Бл. Конески (во тој период) можеме да ја сметаме употребата на можниот начин не само со пратикултата *би* туку и со форма од глаголот *сум: Така, на пример, тешко* ***би сме акцентирале*** пéт-ноти, *ами* пет ноти“ (со акценти и на бројот и на именката).

**Г.** Интересен е односот на Бл. Конески кон местото на негацијата во реченицата, на пример: *И сепак,* ***не секогаш*** *директното кажување претполага и непосредно посматрање; Што се однесува на минатото*

*неопределено време, важно е уште еднаш да спомeнеме дека тоа* ***не во сите случаи*** *има вакво значење на прекажаност; Навистина,* ***не сите*** *непреодни глаголи можат да стапат во врска со предмет...* Неутрален зборothред би бил: *...не претполага секогаш...; ...нема во сите случаи...; не можат сите непреодни глаголи...*

**Д.** Од проблематиката на реченициите со едно предикативно јадро вниманието го привлекуваат случаите на удвојување на директниот објект со неопределени именски групи: *...пишуваното од неколку луѓе кои совршено* ***го*** *владеат* ***еден исти правопис*** *се разликува... само по нивниот индивидуален ракопис; ...само по формалните признаци на множината ние не би сме можеле да* ***ја*** *определиме* ***една именка*** *во машкиот и женскиот род; ...македонскиот литературен јазик* ***ги*** *има отклонето* ***некои црти*** *што повеќе би го иделиле од соседните словенски јазици; ...овде имаме ...работа...со еден начин зачуван во народната песна, а кој ние го чувствуваме како нешто природно, сè дури не* ***ги*** *помине* ***некои фини граници*** *зад кои веќе ни се јавува како нагрубување на јазикот.* Ваквите примери, сè уште необични за некои зборувачи, претставуваат доказ за напреднатиот процес на граматикализација на удвојувањето на објектот во нашиот јазик.

**Ѓ.** Како индивидуализам на Бл. Конески не само во „Граматиката" туку и во расказите, можеме да го наведеме изборот што го прави меѓу двата синонимни спротивни сврзници: *туку* и *ами*. Бл. Конески го претпочита вториот сврзник: *Впрочем ваквиот емоционален однос спрема туѓо искажување не се ограничува само на првото лице,* ***ами*** *се простира и на другите лица; Во ова разликување имаме една важна црта на нашиот глаголски систем што не се ограничува само на односот меѓу овие две времиња,* ***ами*** *засега... подлабоко во целоста на системот; Во трето лице не се јавува форма од помошниот глагол,* ***ами*** *самата* л*-форма по себе ги изразува значењата на ова време.*

**Е.** Во рамките на условните зависносложени реченици за одбележување е употребата на прилогот *доколку / до колку* како условен сврзник: *Вистина е дека во периодот на изградбата на еден литературен јазик свесното воздејство на неговиот развиток е од голема важност, но* ***ако*** *и* ***до колку*** *се сообразува со природната условеност на тој процес, а не оди против неа; Бидејќи употребата на темниот вокал во нашиот литературен јазик е битно ограничена со тоа што тој доаѓа само во локален изговор* ***доколку*** *таков би требало да се одбележи... за него и нема посебна буква во азбуката; Затоа е и во турските зборови,*

***до колку*** *ќе стане нужда некој од нив да се употреби, иодобро тој да се заменува со* ***а...***

Во врска со сврзникот *ако*, треба да се одбележи и присуството на неправи условни реченици: ***Ако*** *посочувавме погоре вериги како* седи – седне – седнува, *овде можеме да посочиме само двојни редови:* купи – купува...; *...**ако** видот треба да го апстрахираме од конкретната временска измереност, тоа не значи дека тој не се соодносува со граматичката категорија на времето.*

**Ж.** Во рамките на последичните зависносложени реченици го среќаваме пред сè поттипот со *така што: И ова време, слично на сегашното, може да означува дејства што воопшто станувале и стануваат, **така што** од граматичка гледна точка можат да се определат зaправо како вонвременски; Во некои случаи имаме полно адјективизирање на извесни пасивни придавки, **така што** се добива значење несогласно со нивната првобитна пасивност.* Во врска со поттипот со катафорски употребен показен заменски збор во главната и *што* во зависната дел-реченица, за одбележување е креативноста на авторот во изборот на заменските зборови во главната дел-реченица: *...фактичката состојба во овој поглед во нашиот современ јазик е **таква што** не одговара ниту едниот ниту другиот термин; Ова време покажува **до толку повеќе можности** за вакваупотреба од определеното свршено време, **што** иде... да означи дејство за кое... не сме биле свесни...* Најинтересни се случаите во кои, во зависната дел-реченица станува збор за именување на дејствата и во кои, покрај *што*, кое сигнализира дека дејството се сфаќа како факт, доаѓа *да*-конструкцијата; вакви примери има со двата поттипа на последичните реченици: *Ова засегање во тие два временски плана може да се проширува сè повеќе и повеќе, **така што** фактички **да не** му **се поставува** некоја крајна граница; Ова може да стигнува **дотаму што** разликата меѓу двете времиња **да се јавува** во конкретен случај повеќе како стилска разлика; Идно време може понекогаш да се употреби место минато, ако имаме извесно **такво психолошко пренесување што** едно стварно минато дејство **да го гледаме** во очекување, во претполагање – воопшто во идноста.*

**З.** Релативната реченица на Бл. Конески во неговата „Граматика" се карактеризира со разновидност во структурата и во употребата на сврзувачките средства. Овде се задржуваме на ставовите на Бл. Конески во врска со сврзувачкиот збор *чиј(што)*, за кој нагласува дека не е познат во таа служба во народниот јазик, „а и во литературниот сè уште се

чувствува како доста необичен“ и препорачува да се употребува колку што може поретко, макар што предвидува и случаи кога употребата на овој сврзувачки збор не може да биде одбегната. Еве како изгледа тоа во авторскиот текст на Бл. Конески: *Ќе дадеме еден преглед на зборовите... запирајќи се прво на оние зборови* ***во промената на кои*** *...ќ и ѓ попаѓаат пред различни гласови; Сега идеме на основната и најинтересна појава,* ***за суштината на која*** *веднаш ќе нè осветли следниот пример; Меѓу именките имаме... такви –* ***во составот на кои*** *го присираме оној дел што послужил за изведување; ...имаме случај да се мешаат гледната точка на раскажувачот и онаа на лицето* ***чии*** *се зборовите.*

**Ж.** Во својот текст, Бл. Конески, во најголем број случаи, ги оформува речениците во трето лице (еднина и множина). Сепак, има случаи кога зборува од свое име и тогаш ја употребува авторската множина, во која, понекогаш, ги вклучува и читателите: *Меѓутоа не треба* ***да*** *ги* ***губиме*** *од предвид оние можности за многу плавно движење на фразата што ги дава баш сврзаното акцентирање; Треба овде секогаш* ***да*** *ги* ***делиме*** *отстрана случаите кога во состави како што се овие или некои други – се развиле сложени прилози; Порано* ***се запознавме*** *со влијанието што го укажуваат врз акцентот прашалните зборови кога се наоѓаат пред глагол; Правилно* ***да*** *го* ***усвоиме*** *акцентот на нашиот литературен јазик, значи* ***да се ослободиме*** *од еден вид самоунижување.*

## Сопоставување на потстиловите во рамките на научниот стил

Во нашава средина има повеќе автори што се обиделе во сите потстилови на научниот функционален стил. За илустрација на разликите во поглед на употребата на јазикот, наведуваме извадоци од трудовите на Благоја Корубин.

### *(1) ЗА ДЕЗАРГУМЕНТАЦИЈАТА НА ТРАНЗИТИВНИТЕ И АРГУМЕНТИЗАЦИЈАТА НА ИНТРАНЗИТИВНИТЕ ГЛАГОЛИ*

*Дезаргументацијата на транзитивните глаголи како и аргументизацијата на интранзитивните сепак не може да ја збрише нивната основна карактеристика, па, според тоа, ни да ја обезвредни нивната поделба на транзитивни и интранзитивни. Во прилог на тоа говори и*

*самиот факт што и едната и другата појава тешко можат да го опфатат глаголот во целост, во двата негови вида – свршениот и несвршениот, во неговите различно префиксирани форми. Дезаргументацијата се врзува, обично, за несвршениот вид на глаголот, а аргументизацијата и за едниот и за другиот, но како да оди почесто со свршениот и итеративниот, барем во ред случаи. Така, обично е да се рече:* го легна некого, го седна некого, го заспа, го задрема, го клекна *итн. – Но не е обично:* го лежи некого, го седи некого, го дреме, го клечи *итн. Особено не би се употребил во вакви случаи несвршениот вид, ако покрај него има итеративна форма секундарно изведена од свршениот вид, која е исто така обична како и последниов:* го легнува, го седнува, го заспива, го клекнува *итн.*

## *(2) ЗА АНАЛИТИЗМОТ И ДЕТЕРМИНИЗМОТ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК*

*Ако направиме едно максимално обопштување на карактеристиките (балканистички) на граматичката структура на македонскиот современ јазик од морфосинтаксички аспект, тогаш би можеле нив да ги сведеме на два основни и стожерни комплекса од конститутивни и други елементи:*

*1)* аналитизмот, *односно решавачкиот претег на аналитичките (описните) морфолошки или воопшто морфосинтаксички конструкции на планот на изразот (на прво место и пред сè тука е: напуштањето на синтетичната падежна флексија – но и: описниот компаратив, некои од формите на глаголсковременската система и др.) – а сето тоа наспрема* синтетизмот, *во помалку или повеќе истакната мера, но сепак, земен целосно, во решавачки претег кај гросо од словенските јазици;*

*2)* морфолошкиот детерминизам *(би можело да се каже), односно силно истакнатата и изразито доследна морфолошка, или воопшто морфосинтаксичка маркираност (обележеност со морфолошки марканти) на тој план (на изразот) на граматичката категорија* определеност / неопределеност, *како во рамките на именската фраза така и во рамките на глаголсковременската и воопшто глаголската система (постпозитивниот член, удвојувањето на директниот и индиректниот – дативниот – објект, определеноста, респ. неопределеноста во*

*спомена̄та̄а и сложена гла̄голска сис̄тема) збога̄тена уш̄те и со формиш̄е, о̄дносно конс̄трукциите о̄д ш̄ийот на* имам дојдено / имам земено; сум дојден, *како и со онаа за ка̄терогија̄та ӣрекажанос̄т, сè до, може да се каже, целосно̄то губење на инфинитивот и до авербоидноста воопшто, т.е. до ненаклонетоста кон глаголот во именска форма, кон вербоидите, како што се, на пример, шокму инифинитивот, партиципите и др.). – И сето тоа насйрема* аморфизмот *и* контекстуалноста *на планот на изразот на таа категорија во истото тоа гро на словенските јазици.*

## *(3) УСТЕН – УСМЕН*

*Според нашата ӣрескриптивна норма ние имаме:* ***устен*** *и* ***пишмен,*** *а не:* ***усмен*** *и* ***пишмен****. Во последно време се забележува многу често нарушување на оваа норма, во тој правец што и кај нас насйрема* ***пишмен*** *сè почесто – особено во разговорниот јазик, а оттука и во литературниот – се јавува придавката* ***усмен****, очигледно како резултат на едно спонтано поведување по српскиот пример. Бидејќи станува збор за една, може да се каже, органски поврзана придавска двојка, во српскиот јазик дошло до своевидна асимилација на едната придавка насйрема другата и тоа е спонтан процес врз основа на можни законитости во јазикот. Оттука и привлечната сила на неговиот резултат. Сепак, ние засега сме должни да ја почитуваме нашата прескриптивна норма, за која треба да се поведе сметка уште од основното училиште.*

## *(4) ДЕСКРИПЦИЈА*

*Македонскиот збор насйрема овој „странцизам" во нашиот јазик е* ***опис****. Тука ние го имаме глаголот* ***опишува*** *(со свршен вид* ***опише****), со чие сведување на основата и се добила именката* ***опис****. Всушност и именката* ***дескрипција*** *е добиена врз основа на латинскиот глагол describere, но него, глаголот, не го наоѓаме кај нас во употреба ни во онаа адаптација што е, барем теоретски, можна („дескрибира"). Како обична ја имаме уште и придавката* ***дескриптивен*** *(на пример: дексриптивна граматика, итн.), со соодветните деривати („дескриптивно", „дескриптивност"). Насйрема последниве стои нашата придавка „описен" (описна граматика, итн.) со соодветните деривати. Значи, ете, ги*

*имаме сите наши зборови овде насрема соодветните меѓународни зборови од латинско потекло, но сепак се среќава* ***дескрипција*** *и се занемарува македонскиот и словенскиот збор „опис". Сметам дека причината лежи во настојувањето да се постигне извесно освежување на исказот со малку понеобичен збор, не толку „излитен" колку домашниот збор „опис". Така е барем привидно, на прв поглед. При тоа не може да се исклучи и манирот, односно европеистичката или уште поширокта мода.*

## *(5) РЕЧЕНИЦА*

*Ако ни раскажува некој нешто, забележуваме дека зборовите во неговиот говор, во неговата реч се поврзани по два, три или повеќе еден со друг и подредени во некакви целинки. Со секоја од тие поголеми или помали целинки тој ни искажува по некоја мисла. Исто такви зборовни целинки ќе забележиме и ако читаме некакво писмено раскажување – приказна, песна, писмо или нешто слично...*

*Ваквите зборовни целинки се основните говорни единици и се викаат р е ч е н и ц и.*

*Што е тогаш реченица?*

*<u>Реченица е зборовна целинка со која се изразува некоја мисла.</u>*

*Луѓето се разбираат со реченици.*

## *(6) ИМЕНКИ*

*Секој од вас знае што значат зборовите:*

*<u>леб, вода, куќа, стол, маса, срп, молив, кола, авион</u> итн.*

*Со секој од овие зборови се означува, се именува некаков предмет. Така, на пример, со зборот <u>леб</u> се именува еден предмет што се меси од брашно, па се пече и ни служи за храна; со зборот <u>молив</u> се именува еден друг предмет што служи за пишување итн.*

*Така луѓето го именуваат секој предмет со кој имаат работа или што го виделе и го запознале. Но тие не ги именуваат само предметите, ами исто така и суштествата и природните појави и разни други работи, не само што можеме да ги видиме, ами само ги чувствуваме, ги замислуваме и ги сознаваме. Еве примери:*

*за лица: <u>татко, мајка, учител, селанец, орач, работник;</u>*

*за животни и птици: пес, мачка, магаре, коњ, овца, волк; кокошка, гуска, врапче, орел, сокол;*

*за природни појави: темница, ноќ, светлина, бура, горештина, студ;*

*за чувства: радост, жал, тага, мака, болка, срам, страв;*

*за дејства: трчање, пеење, учење, скок, удар, смеа, жетва;*

*и други.*

*Што се тогаш именките?*

*Именките се зборови со кои се именуваат суштества, предмети и други нешта што можеме само да ги смислиме.*

* * *

Првите два текста, како што може да се забележи, му припаѓаат на строгонаучниот потстил и во нив пред сè се среќаваме со меѓународна терминологија, и тоа, како со одделни термини така и со именски групи: *дезаргументација, аргументизација, аналитизам, синтетизам, детерминизам, аморфизам, контекстуалност, маркант, маркираност, авербоидност, вербоид; синтетичка флексија, префиксирани форми, граматичка категорија, директен и индиректен (дативен) објект* и сл. Забележуваме и комбинации од меѓународен и домашен термин: *постпозитивен член; именска фраза,* а во врска со глаголскиот вид, авторот разликува: *свршен, несвршен и итеративен* (место *повторлив*).

Има случаи кога почувствувал авторот потреба за толкување на некој термин, на пример: ***аналитизмот*** се толкува како *решавачки претег на аналитичките (описните) морфолошки... конструкции;* ***морфолошкиот детерминизам*** се толкува како *силно истакната и изразито доследна морфолошка маркираност (обележеност со морфолошки марканти);* ***авербоидноста*** ја толкува авторот како *ненаклонетост кон глаголот во именска форма* и сл.

Како особеност на јазикот на Бл. Корубин во рамките на строгонаучниот потстил може да се наведе присуството на сложенки: во овие текстови се среќава сложената придавка *глаголсковременска (система).* Именката *система,* пак, во оваа форма, значи од женски род, можеме да ја сметаме за индивидуализам на Бл. Корубин, макар што во педесеттите години овој термин бил прифатен во нашиот јазик токму во овој лик. Овој потстил, воопшто, се одликува со висок процент на номинализации, па ги среќаваме и овде: *дезаргументација, аргументизација, поделба,*

*обоишшување, ирешег* итн., како и со апстрактна лексика: *иојава, карак-шерисшика, факш, комилекс* и сл.

Речениците на Бл. Корубин се долги, со многу вметнувања.

Третиот и четвртиот текст му припаѓаат на научнопопуларниот потстил и во нив се разгледуваат прашања од областа на јазичната практика. Сепак, и овде се забележуваат термини, како: *ирескриишивна норма, асимилација, дериваш.*

Третиот текст се вклопува во оние прилози во кои станува збор за влијанието од српскиот јазик, а четвртиот го зафаќа проблемот на нашиот однос кон туѓите зборови. Во овој текст, како нов термин за туѓ збор се јавува *сшранцизам*, но во наводници, што значи дека не можеме да го сметаме како општоприфатен, а и прашање е дали е прифатлив.

Петтиот и шестиот текст му припаѓаат на научно-учебничкиот потстил: ова се извадоци од *Македонскаша граматика за иешшо одделение*, издадена од „Просветно дело" во 1958 година. Како што може да се забележи, овде Бл. Корубин настојува да се приближи кон возраста и кон степенот на претходните знаења на учениците. Воведувањето во новите знаења се врши постапно, на интересен начин и со многу примери. Примерите, пак, сами по себе, кажуваат многу повеќе од комплицирани објаснувања и ја зголемуваат вредноста на овој учебник на Бл. Корубин.

За одбележување е дека низ целиот учебник, пред секоја дефиниција се јавува прашањето: *Шшо е шогаш ...реченица, именка, иодмеш, ирирок, додашок* итн.

Учебникот, исто така, изобилува со вежби, кои овој автор ги нарекува *вежбања.* Така, во врска со реченицата се дава, меѓу другото, вежбањето: *Сосшавеше шесш одделни реченици од овие зборови, доведувајќи ги во врска со зборовише од ирваша колона со оние шшо им одговараат од вшораша колона:*

| | |
|---|---|
| *Дешешо* | *леша* |
| *кучешо* | *е бел* |
| *орелош* | *илаче* |
| *небошо* | *е сладок* |
| *медош* | *лае* |
| *ѕидош* | *е ведро.* |

# БИБЛИОГРАФИЈА

**Сите трудови посветени на македонскиот јазик, пред сè на неговата граматика, претставуваат основа за стилистички проучувања. Во неможност да ги наведеме сите, овде се ограничуваме, главно, на оние во кои се изнесуваат непосредно белешки за стилските особености на определени елементи, како и на одделни книги посветени на македонскиот јазик или на монографии посветени на одделни проблеми.**

**Г. Алексова** 1993 (1) *Лингвостилистички пристап во наставата по македонски јазик* (магистерски труд) Филолошки факултет, Скопје.

**Г. Алексова** 1993 (2) „За примената на лингвостилистичкиот метод во наставата по македонски јазик" *Прв научен собир на млади македонисти.* Филолошки факултет Скопје. 9-14.

**Г. Алексова** 1995 „Блаже Конески и македонската стилистика" *XXI научна дискусија на XXVII меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура.* Скопје. 55-59.

**Хр. Андоновска** 1995 „Лингвостилистички пристап кон циклусот 'Мрачи' од Ј. Даниловски" *Втор научен собир на млади македонисти.* Филолошки факултет Скопје. 87-96.

**Хр. Андоновска** 1997 „Стилската функција на категоријата време" *Трет научен собир на млади македонисти.* Филолошки факултет Скопје. 119-128.

**Н. Д. Арутюнова** (ред.) 1990 *Теория метафоры* „Прогресс" Москва.

**Н. Д. Арутюнова** 1990 „Прагматика" *Лингвистический энциклопедический словарь* „Советская энциклопедия" Москва. 389-390.

**Е. Бабамова** 1995 „Македонскиот јазик во печатот од 1945 година" *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 73-78.

**А. Бановиќ-Марковска** 1997 „Метаплазмични фигури во поезијата на Блаже Конески" *Трет научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 141-154.

**Л. Г. Барлас** 1978 *Русский язык. Стилистика* „Просвещение" Москва.

**Ст. Бојковска** 1998 „Дијалектната основа на македонскиот стандарден јазик" *Македонски јазик* Opole. 73-94.

**Сл. Велева** 1993 „Боите како продуктивни зборообразувачки основи“ *Прв научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 15-22.

**Сл. Велева** 1995 (1) „Негацијата како зборообразувачки елемент во поезијата на Ганe Тодоровски“ *Втор научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 77-80.

**Сл. Велева** 1995 (2) „Традицијата и иновацијата од аспект на зборообразувањето во македонската поезија од 1945 го 1955“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 79-82.

**Сл. Велева** 1997 „Некои карактеристики на именките што означуваат лица“ *Трет научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 41-48.

**Сл. Велева** 2000 „Тенденции во зборообразувањето во публицистичкиот стил“ *Македонскиот јазик во јавното општење* Институт за македонски јазик Скопје. 206-210.

**Сл. Велева** 2002 „Влијанието на надворешнојазичните фактори врз зборообразувачкиот систем во македонскиот јазик“ *Македонски социолингвистички и филолошки теми.* Совет за македонски јазик на Република Македонија, Скопје. 45-49.

**К. Велјановска** 1990 *Лексиката во делата на Ѓ. Абациев* (магистерски труд) Филолошки факултет Скопје.

**К. Велјановска** 1993 „Фразеолошки изрази со компонента број во македонскиот јазик“ *Прв научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 23-26.

**К. Велјановска** 1995 „Кон јазикот на списанието ’Нов ден’“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 87-89.

**К. Велјановска** 1998 „За потеклото на фразеолошките изрази во македонскиот јазик“ *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* Скопје. 119-123.

**К. Велјановска** 2002 „Медиумите и фразеологијата“ *Македонски социолингвистички и филолошки теми* Совет за македонски јазик на Република Македонија Скопје. 51-54.

**Сн. Велковска** 1993 „Временската локализираност на текстовите од дневниот печат“ *Прв научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 27-35.

**Сн. Велковска** 1995 „За некои јазични особености на списанието ’Современост’“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 83–96.

**Сн. Велковска** 1997 „Предикацијата во дневниот и ревијалниот печат во Република Македонија“ *Педесет години на македонската наука за јазикот* МАНУ Скопје. 337-344.

**Сн. Велковска, Ј. Владова** 1998 „Функционалните стилови во македонскиот јазик“ *Македонски јазик* Opole. 161-216.

**Сн. Велковска** 2002 (1) „Јазикот во медиумите“ *Македонски социолингвистички и филолошки теми.* Совет за македонски јазик на Република Македонија Скопје. 55-60.

**Сн. Велковска** 2002 (2) *Белешки за македонската фразеологија* Институт за македонски јазик Скопје.

**Сн. Веновска-Антевска** 1995 „АМА и НО, АМИ и ТУКУ во првите македонски романи“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 91-95.

**Сн. Веновска-Антевска** 2001 *Сврзникот НО во македонскиот јазик (дијахронија, синхронија, перспективи)* (докторска дисертација) Филолошки факултет Скопје.

**Е. Верижникова** 1994-1996 „Формите ќе + да + verbum finitum во македонскиот литературен јазик“ *Македонски јазик* Скопје. 235-242.

**Е. Верижникова** 1996 „За една употреба на идно време при искажување на минати дејства во македонскиот јазик во споредба со рускиот (идно историско)“ *XXII научна дискусија на XXVIII меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура* Скопје. 99-104.

**Б. Видоески** 1950 (1) „Јазикот во локалниот печат“ *Македонски јазик* I / 2. 25-32.

**Б. Видоески** 1950 (2) „Образување на вокативната форма кај именките“ *Македонски јазик* I / 8 и 9. 191-192; 231-235.

**Б. Видоески** 1951 „За сложенките“ *Македонски јазик* II / 6. 131-140.

**Б. Видоески** 1998, 1999 *Дијалектите на македонскиот јазик 1, 2, 3.* МАНУ Скопје.

**Б. Видоески** 2000 *Текстови од дијалектите на македонскиот јазик* Институт за македонски јазик Скопје.

**Ј. Владова** 1995 (1) „Религиската литература на македонски јазик“ *Języki słowiańskie 1945-1995.* Opole. 87-94.

**Ј. Владова** 1995 (2) „Кон јазикот на 'Улица' од Славко Јаневски“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 97-101.

**Ј. Владова, Сн. Велковска** 1998 „Функционалните стилови во македонскиот јазик“ *Македонски јазик* Opole. 161-216.

**Ј. Владова** 2002 „Јазикот на учебникот – јазикот на наставата“ *Македонски социолингвистички и филолошки теми.* Совет за македонски јазик на Република Македонија, Скопје. 67-75.

**Бр. Героски** 1998 *Новинарска реченица* „Круг“ Скопје.

**П. Гиро** 1980 „Разделы и направления стилистики и их проблематика“ *Новое в зарубежной лингвистике 9* „Прогресс“ Москва. 35-68.

**Т. Гочкова-Стојановска** 1995 „Формите за обраќање во поезијата на Блаже Конески“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје 15-18.

**Т. Гочкова-Стојановска** 1997 „Кон насловите во партискиот печат“ *Трет научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 57-63.

**Т. Гочкова-Стојановска** 1998 „Кон обраќањето во интервјуата“ *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* Скопје. 151-156.

**Т. Гочкова-Стојановска** 2000 „Местото на детската лексика во јазичниот израз на возрасните“ *Studia slawystyczne opolsko-ostrawskie – Studia slavica.* Opole. 105-108.

**С. Груевска-Маџоска** 1995 „Јазикот на огласите во весникот 'Нова Македонија'“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 103-106.

**С. Груевска-Маџоска** 1997 „Јазикот на бизнисмените" *Трет научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 111-116.

**С. Груевска-Маџоска** 2000 „Јазикот и стилот на колумната *Сакам да кажам* од Горан Михајловски во весникот 'Вечер'" *Македонскиот јазик во јавното општење* Институт за македонски јазик Скопје. 234-241.

**Св. Давкова-Ѓорѓиева, В. Лаброска** 1995 „За јазикот на три радиоемисии" *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје.123-130.

**Т. Димитровски** 1979 „Употребата на збирните множински форми на *-је* во современата македонска поезија" *Македонистика 2.* Институт за македонски јазик Скопје. 195-245.

**Т. Димитровски** 1995 *Речник на литературни изрази* „Струм-Скоп" Скопје.

**Т. Димитровски** 2000 „Неотпорности во јазикот на нашите писатели" *Македонскиот јазик во јавното општење* Институт за македонски јазик Скопје. 46-51.

**О. Додевска-Михајловска** 1996 (1) *Јазикот во романите на Коле Чашуле* (магистерски труд). Филолошки факултет Скопје.

**О. Додевска-Михајловска** 1996 (2) „Повторувањето на јазичните единици во 'Белата долина' од Симон Дракул" *Македонскиот јазик од Мисирков до денес* Институт за македонски јазик Скопје. 319-324.

**О. Додевска-Михајловска** 2000 „Зборообразувачки особености во романите на Коле Чашуле" *Македонистика 7.* Институт за македонски јазик Скопје.1-103.

**А. Дучевска, Л. Минова-Ѓуркова** 1992-1993 „Суфикост *-ција/-чија* во македонскиот јазик денес" *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* Скопје. 51-68.

**А. Дучевска** 1993 „Кон кохезијата на текстот во македонскиот јазик" *Прв научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 43-48.

**А. Дучевска** 1995 „*Јас* и определбите" *Втор научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 51-54.

**А. Дучевска** 1996 „Мисирков за себе како автор" *Македонскиот јазик од Мисирков до денес* Институт за македонски јазик Скопје. 143-147.

**А. Дучевска** 1997 „Можен пристап за разгледување на третото лице во системот" *Трет научен собир на малди македонисти* Филолошки факултет Скопје. 49-55.

**А. Ѓуркова** 1999 „Некои карактеристики на јазичниот израз на Библијата (врз примери од македонскиот јазик)" *Stylistyka VIII* Opole. 307-312.

**А. Ѓуркова** 2002 „Престижот и јазиците" *Македонски социолингвистички и филолошки теми* Совет за македонски јазик на Република Македонија Скопје. 109-117.

**В. Јанчук** 1993 „Неколку белешки кон значењето и функционирањето на перфектот и сличните форми во современиот македонски литературен јазик" *Прв научен собир на млади македонисти* Филолошки факултет Скопје. 49-54.

**О. Јашар-Настева** 1977 „Турцизмите и нивната стилистичка функција во македонскиот литературен јазик" *Предавања на IX семинар за македонски јазик, литература и култура* Скопје 35-41.

**О. Јашар-Настева** 1984 „Боите во современата македонска поезија" *Зборник во чест на Блаже Конески* Филолошки факултет Скопје. 107-120.

**О. Јашар-Настева** 2001 *Турските лексички елементи во македонскиот јазик* Институт за македонски јазик Скопје.

**Е. Јованова-Грујовска** 1995 „За јазикот на насловите во весникот 'Нова Македонија' од 1945 година“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 107-111.

**Е. Јованова-Грујовска** 2002 *Валоризација на колоквијализмите во македонската јазична средина* Институт за македонски јазик Скопје.

**М. Кавка** 1997 „'Туѓиот говор' во романот *Големата вода* од Живко Чинго“ *XXIII научна дискусија на XXIX меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура* Скопје. 21-32.

**Џ. Калер** 1990 *Структуралистичка поетика* СКЗ Београд.

**М. Н. Кожина** 1999 „Стиль и жанр: их вариативность, историческая изменчивость и соотношение“ *Stylistyka VIII* Opole. 5-36.

**Е. Колева** 1992 *Систаса на прагми* „Ѓурѓа“ Скопје.

**Н. Кољевић** 1967 *Теоријски основи нове критике* „Просвета“ Београд.

**Бл. Конески** 1966 *Граматика на македонскиот литературен јазик* „Просветно дело“ Скопје.

**Бл. Конески** 1981(1) *За литературата и културата* „Здружени македонски издавачи“ Скопје.

**Бл. Конески** 1981(2) *За македонскиот литературен јазик* „Здружени македонски издавачи“ Скопје.

**Бл. Конески** 1989 *Константин Миладинов – Поезија.* „Мисла“ Скопје.

**К. Конески** 1973-1974 „Значењата на императивот во македонскиот јазик“ *Македонски јазик* XXIV. 131-156; XXV. 145-169.

**К. Конески** 1990 *Глаголските конструкции со ЌЕ во македонскиот јазик* Институт за македонски јазик Скопје.

**К. Конески** 1995 *Зборообразувањето во современиот македонски јазик.* „Бона“ Скопје.

**К. Конески** 1998 „Состојби и промени во македонскиот јазик од 1945 година: зборообразување и лексика“ *Македонски јазик,* Opole. 129-159.

**К. Конески** 1999 *За македонскиот глагол* „Детска радост“ Скопје.

**М. Коробар-Белчева** 1995 „Македонскиот јазик во весникот 'Пиринско дело' од 1947 година“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 117-122.

**Бл. Корубин** 1955 „Поглед на слоговното делење во македонскиот јазик (низ таканаречените пословечки говори)“ *Македонски јазик VI / 1* Скопје. 22-43.

**Бл. Корубин** 1969; 1976; 1980; 1986; 2000; 2001 *Јазикот наш денешен I - VI.* Скопје.

**Бл. Корубин** 1990 *На македонскограматички теми.* Институт за македонски јазик Скопје.

**В. Лаброска, Св. Давкова-Ѓорѓиева** 1995 „За јазикот на три радиоемисии“ *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 123-130.

**Џ. Лејкоф, М. Џонсон** 1990 „Метафоры, которыми мы живем“ *Теория метафоры* „Прогресс“ Москва. 387-415.

**А. А. Леонтьев** 1990 „Психолингвистика“ *Лингвистический энциклопедический словарь* „Советская энциклопедия“ Москва. 404-405.

**Л. Макаријоска** 1995 „Црковнословенските елементи во лексиката на македонската проза (1945-1955)" *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 131-139.

**Б. Марков** 1953, 1954 „Прилог кон тајните јазици" *Македонски јазик V / 2*. 208-230; *VI/ 1*. 4-21.

**Л. Минова-Ѓуркова** 1991 „За разговорниот јазик на македонските родени говорители" *Литературен збор* XXXVIII / 1-2. 31-43.

**Л. Минова-Ѓуркова, А. Дучевска** 1992-1993 „Суфиксот *-ција/-чија* во македонскиот јазик денес" *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* Скопје. 51-68.

**Л. Минова-Ѓуркова** 1994 (1) и 2000 *Синтакса на македонскиот стандарден јазик* „Магор" Скопје.

**Л. Минова-Ѓуркова** 1994 (2) „Од проблематиката на сложената реченица во две македонски евангелија: оригиналниот исказ во други околности" *Македонските дијалекти во Егејска Македонија* МАНУ Скопје. 81-85.

**Л. Минова-Ѓуркова** 1997 (1) *Сврзувачки средства во македонскиот јазик* „Детска радост" Скопје.

**Л. Минова-Ѓуркова** 1997 (2) „Евангелијата како текстови" *Зборник во чест на Р. Угринова-Скаловска* Филолошки факултет Скопје. 137-149.

**Л. Минова-Ѓуркова** 1998 „Некои особености на законодавно-правниот потстил на административниот стил (со примери од Уставот на Република Македонија)" *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* Скопје. 211-220.

**Л. Минова-Ѓуркова** 2001 „Слободата на творештвото и јазикот" *Слободата на јазикот во творештвото* МАНУ Скопје. 15-20.

**Л. Минова-Ѓуркова** 2002 (1) „Синтаксичката синонимија и функционалните стилови" *Stylistyka XI*. Opole. 505-521.

**Л. Минова-Ѓуркова** 2002 (2) „Текстовите и функционалните стилови" *Македонски јазик* LIII 1-26.

**Д. Пандев** 1992-1993 „Синонимијата во македонскиот писмен јазик" *Годишен зборник на Филолошкиот факултет 18/19* Скопје. 123-132.

**Д. Пандев** 1995 „Рекламата во Македонија" *Македонскиот јазик од 1945 до 1955 година* Филолошки факултет Скопје. 165-168.

**Р. Паноска** 1971 „Јазикот на Владо Малески" (резиме на докторската дисератција) *Годишен зборник на Филозофскиот факултет* Скопје. 579-581.

**Р. Паноска** 1973 (1) „Елементи на народно-разговорниот исказ во јазикот на некои современи македонски писатели" *Предавања на V семинар за македонски јазик, литература и култура* Скопје. 75-85.

**Р. Паноска** 1973 (2) „Афирмација на некои конструкции во македонскиот поетски јазик" *Реферати на македонските слависти за VII меѓународен славистички конгрес во Варшава* Скопје. 69-73.

**Р. Паноска** 1975 „Основни развојни карактеристики на јазикот во македонската уметничка литература" *Предавања на VII семинар за македонски јазик, литература и култура* Скопје. 68-76.

**Р. Паноска** 1976 „Некои аспекти на изучувањето на јазикот на уметничката литература" *Литературен збор* XXIII / 2. 12-16.

